Книгата Фигуратитивните значења на инсектите промислува, обмислува и смислува како да се дојде до значењето во човечкиот говор. Значењето ја претставува сржта на јазикот додека фонемите и морфемите му ја исцртуваат неговата форма. Човекот комбинирајќи ги јазичните знаци формира говорни единици кои ја изразуваат неговата мисла.

Јазичните знаци означуваат различни референти од објективната и од субјективната реалност. Инсектите се дел од објективната стварност кои преку своите особини длабоко навлегле во означување на светот на луѓето, на нивните физички, психички и социјални карактеристики. Проучувањата на различни лексемски, фраземски и паремиски единици во кои влегуваат имињата на инсектите (ентомоними) водат до семиолошка дефиниција на инсектите која битно се разликува од нивното енциклопедиско одредување.

На крајот од трудот читателот ќе ги осознае семиолошките дефиниции на 48 инсекти во францускиот јазик и на 29 инсекти во македонскиот јазик. Можеби тоа спознавање ќе му помогне да навлезе уште подлабоко во структурите на човечкиот јазик и ум.

# СЛОВО ЗА ЈАЗИКОТ

Јазикот е вечен сопатник на човекот : при првото гугање како и при последниот здив, почетно средство и крајна утеха. Совладувајќи го постепено јазикот, човекот станува негов господар, но истовремено и негов заробеник зашто тој никогаш не може да се ослободи од него. Тоа прекрасно дело на луѓето е налик на еден огромен божји храм.

И ВО ХРАМОТ ЛУЃЕТО ДОАЃААТ ПРЕКУ СИОТ СВОЈ ЖИВОТ: ОД МАЛИ НОЗЕ НА КРШТЕВАЊЕ, ПОДОЦНА НА ВЕНЧАВКА И НАКРАЈ ПРИ ВЕЧНОТО ЗАМИНУВАЊЕ.

И ВО ЈАЗИКОТ ЛУЃЕТО УЧАТ ЗА СВЕТОТ, СЕ РАДУВААТ, ЈА ИЗРАЗУВААТ СВОЈАТА ЉУБОВ И ТАГУВААТ.

И ХРАМОТ Е РОЖБА НА ГЕНЕРАЦИИ НЕИМАРИ.

И ЈАЗИКОТ ГИ ЧУВА ТАЈНИТЕ НА МИНАТОТО И СЕКОГАШ ОДНОВО ГИ РАЗОТКРИВА МИСЛИТЕ И СТРАДАЊАТА, КОПНЕЖОТ И ЈАДОТ, ЉУБОВТА И ЗАНЕСОТ НА ПРЕТЦИТЕ.

И ХРАМОТ ЛУЃЕТО ГО ГРАДЕЛЕ СО УМ, СО ЕНЕРГИЈА И СО ОНА ШТО БИЛО ОКОЛУ НИВ: КАМЕН И ПЕСОК, ЦИГЛИ И СТАКЛО, ВОДА И БОИ, ДРВО И МАЛТЕР.

И ЈАЗИЧНАТА СИМБОЛИКА СЕ ГРАДИ ВРЗ ЗНАЦИ ШТО ОЗНАЧУВААТ ПРЕДМЕТИ ОД ОБИЧНИОТ ЖИВОТ: *ЛОВОРОВ ВЕНЕЦ, ЈАБОЛКО НА РАЗДОРОТ, ПИТАЧКИ СТАП, ЛУЛЕ НА МИРОТ, ПТИЧЈА ПЕРСПЕКТИВА, МЕДНА УСТА.*

И ХРАМОТ НЕМЕЕ АКО НЕМА ВЕРНИЦИ.

И ЈАЗИКОТ СЕ РУШИ АКО НЕ СЕ НЕГУВА, АКО НЕ СЕ ШТИТИ ОД ТУЃИНЦИТЕ И АКО НЕ СЕ ОБНОВУВА ПОСТОЈАНО.

И ХРАМОТ Е СВЕТИЛИШТЕ КАДЕ МУ СЕ МОЛИМЕ НА БОГА.

И ЈАЗИКОТ Е МЕСТО ВО КОЕ ЈА ОТКРИВАМЕ ПОРАКАТА ГОСПОДОВА.

И ХРАМОТ Е ЈАЗИК НА БОГА.

И ЈАЗИКОТ Е ХРАМ НА БОГА.

*«Често се тврдело дека јазикот претставува крајно сложен феномен. Јас енергично се спротиставувам на ова гледиште. Ако нешто изгледа сложено тоа е така пред сè затоа што му се приоѓа на сложен начин. Ако јазикот изгледа сложен, тоа е само затоа што науката за јазикот го разгледува сè уште јазикот на начин кој ја попречува едноставноста. <...> Една од главните задачи на науката треба да биде изнаоѓање на такво становиште кое ќе ги направи нештата помалку сложени. Научната постапка претставува таква постапка која цели кон поедноставување. »*

L. Hjelmslev : ***Prolégomènes à une théorie du langage***, стр. 180.

*«Вистините се изабени метафори кои ја изгубиле својата сетилна моќ.»*

F. Nietzsche : ***Le livre du philosophe,*** стр. 183.

*« Зборовите се како муви кои брмчат околу вистината а кои никогаш не можат да застанат на неа.»*

M. Balfour, (citirano spored  J. Delacour : ***Tout l'esprit français,*** стр. 203)

# С О Д Р Ж И Н А

## П Р Е Д Г О В О Р

*«Јазикот, всушност, нема улога само да ги класифицира и идентификува нашите поими, туку тој исто така нѝслужи и да си ги претставиме, да ги сместиме во рамките на стварноста и да ги толкуваме сите тие поими.»*

P. Guiraud : ***Sémiologie de la sexualité***, стр. 226.

*«Ние живееме меѓу нештата и суштествата, но нашето однесување кон нив е одредено од претставите што ги имаме за нив па според тоа и од знаците што ги претставуваат.»*

P. Guiraud : ***Sémiologie de la sexualité,*** стр. 221.

И споредбата меѓу јазикот и божјиот храм што ја направивме во горните редови како да ја потврдува вечната човекова желба да се изразува преку симболи, фигуративно. Тој универзален стремеж кај луѓето за симболизирање и сликовитост веројатно доаѓа од нивниот богат волитивно-емотивен внатрешен свет како и од структурата на човековата мисла којашто тие внатрешни пориви ги обликува преку слики чиишто најчести учесници се оние предмети од надворешниот свет што им се блиски на луѓето.

Меѓу предметите што служат како референти на сликовитата мисла и јазик значајно место зазема и животинскиот свет. Од ловно-риболовните општества преку земјоделско-сточарските па сѐ до денешните, улогата на животните во животот на луѓето била најразлична : за исхрана, за работа, за чување, за експериментирање, за друштво, за забава. Со толку различни и значајни функции во животот на луѓето, животните оставиле неизбришливи траги во разни сфери од човековиот живот : во уметноста, во науката, во обичаите и во верувањата и секако во јазикот.

Од бројните животни што постојат, ние во студијава ќе се задржиме на групата **ИНСЕКТИ**. Велиме " **група "** затоа што во овој труд ќе опфатиме три класи животни од животинскиот тип **ЧЛЕНКОНОГИ (ARTHROPODA)**. Покрај основната класа **ИНСЕКТИ**, тука ќе ги проучуваме и класите: **ПАЈАЦИ (ARACHNOIDAE)** и **СТОНОГИ (MYRIAPODA)**. Со оглед на блискоста на овие три класи како и на фактот

дека народната класификација не прави разлика меѓу нив, ние се определивме горните три класи да ги истражуваме на едно место, подведувајќи ги под насловот на најбројната и на најприсутната животинска класа меѓу луѓето, на класата **ИНСЕКТИ**. [1]

**Главна цел на истражувањето е да ги проучиме, анализираме и споредиме семиолошките и семантичките признаци на единиците со фигуративно значење од лексичко-семантичкото поле ИНСЕКТИ во францускиот и во македонскиот јазик.**

Истражувањето го спроведуваме во два дела. **Првиот дел** ги поставува теориските и методолошките основи на истражувањето. **Во првата глава** понудуваме најпрвин една концепција за фигуративното значење, се разбира преку сопоставување со други теориски поставки. Потоа ги разгледуваме разните видови фигуративно значење (метафората, метонимијата, синегдохата) како и односот меѓу фигуративното значење и другите видови значење (денотативното и конотативното). **Во втората глава** се задржуваме на говорните структури во кои се остварува фигуративното значење на ентомолошките единици во францускиот и во македонскиот јазик (разни видови лексемски, фраземски и паремиски единици).

**Вториот дел** понудува анализа на фигуративните значења на ентомолошките единици во францускиот и во македонскиот јазик. И анализата ја остваруваме во две етапи. **Во првата етапа (инаку трета глава)** истражувањето се движи во насока од етимонското кон фигуративното значење. Ги поставуваме најпрвин признаците (семиолошки и семантички) врз чија основа потоа ги проучуваме систематски фигуративните единици на секој инсект поодделно.

**Во втората етапа (инаку четврта глава)** истражувањето се движи во насока од фигуративното кон етимонското значење. Тргнуваме од семантичките признаци (пред сè од значењето и од референтната вредност) и завршуваме со семиолошка класификација на инсектите односно со групирање на инсектите и на нивните особини според нивните

---

[1] Денешните групирања на инсектите во научната и во народната класификација не биле од секогаш толку спротивставени. Имено, во минатото науката во **Инсекти** вбројувала повеќе класи па дури и типови животни. За тоа сведочи следниот цитат од една ларусова енциклопедија : «*Инсектите (во латинскиот јазик **insecta**, во старогрчкиот **entomos**) според етимологијата претставуваат членковидни животни. И навистина, порано со називот ИНСЕКТИ се означувале како правите инсекти, што ги проучува **ентомологијата**, така и стоногите, ракчињата, пајаците, црвите и др.*» (сп. ***Encyclopédie Larousse méthodique***, Librairie Larousse, Paris, 1955, стр. 757).

значења. На крајот понудуваме семиолошка дефиниција на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик.

Веднаш да кажеме дека нашето внимание ќе го задржиме исклучиво на антропоморфните фигуративни значења на инсектите односно на оние нивни значења што се однесуваат на човекот, на неговите физички и психички особини и на неговиот социјален живот. Тоа значи дека од нашиот видокруг ги отстрануваме сите фигури од типот : Ⓜ пајак = «возило кое отстранува непрописно паркирани возила» и Ⓜ буба мара = «вид топка со разнобојни полиња».

Во нашата методолошка постапка ќе се раководиме од начелото на Гистав Гијом дека нема ниеден знак, ниедно значење во говорот кое не е производ на системските јазични структури. [2] А тие јазични структури се делотворни во еден многу поширок временски отсечок од обичниот синхрониски план. Оттаму и нашето приклонување кон тезите на Пјер Гиро за ахронична дијахронија [3] во рамките на лексичко-семантичкото рамниште.

Во нашиот корпус ќе влезат значи примери од разни периоди на развој на францускиот и на македонскиот јазик, од разни говори на тие говорни заедници [4] како и од разни социјални и функционални стилови

---

[2] Откривањето на системите во јазиците оди мошне тешко. Во тој поглед Гијом вели : «*Системот претставува јазичен феномен како и сите други од гледна точка на својата стварност. Но таа јазична стварност ја има таа специфичност да не може да биде набљудувана директно. Не е можно да се набљудува систем кој претставува јазичен феномен што не поседува способност да биде присутен во говорот, со оглед на фактот дека говорот не бил никогаш во можност да го произведе целосниот систем - системското цело - туку секогаш само еден негов дел. <...> Набљудувањето на системите станува можно единствено на крајот од едно успешно интелектуално возобновување кое, за да успее, ги впрегнува сите умствени способности, како оние за внимателно набљудување така и оние за длабоко размислување, при што размислувањето се одвива непрекинато за да го усоврши набљудувањето.*», (G. Guillaume : ***Leçons de linguistique de Guistave Guillaume 1948-1949. Grammaire particulière du français et grammaire générale (IV)***, Klincksieck - Les Presses de l'Université Laval, Paris-Québec, 1973, на стр. 40-41)

[3] Оваа идеја како и тезата за динамична синхронија во јазикот застапувана особено од страна на функционалистите (H. Frei, A. Martinet) го коригираа доста строгото Сосирово разграничување меѓу синхронијата и дијахронијата.

[4] Тука да споменеме дека примерите од окситанските говори не се вклучени во францускиот ареал туку во базата ги изделивме во посебна говорна заедница - јазик : **окситански**.

на двата јазика.[5] Корпусот во најголем дел се заснова врз ексцерпција на разни видови речници : толковни, фразеолошки, дијалектолошки, енциклопедиски, на пословици, на афоризми, на вицеви, на верувања, на симболи а во помала мера и врз примери црпени од книги, списанија, весници, радио и телевизиски емисии. Целта нѝ беше да собереме и проучиме што поголем број единици од двата јазика. Во корпусот се регистрирани и бројни примери од други јазици, пред сѐ од ареалните јазици на францускиот и на македонскиот. Овие примери нѝслужеа како индикатори за значењето, распространетоста и посебноста на одделни семиолошки и семантички ентомолошки структури и само во исклучителни случаи наведуваме по некој пример како илустрација за одредена појава.

Така составениот корпус го внесовме преку компјутерската програма **DBASE 3 plus** во база на податоци која содржи 23 полиња за коишто поопширно ќе стане збор понатаму. Базата содржи **2304** посебни единици или изрази (лексемски, фраземски и паремиски). Од вкупниот број единици што ги содржи базата **1056** му припаѓаат на францускиот јазик, додека **407** се македонски. Останатите единици вкупно **841** се од други јазици меѓу кои има 424 примери од 8 јазици кои се наоѓаат во ист ареал со македонскиот јазик како и 152 примери од 6 јазици кои се ареални со францускиот јазик.

Нерамномерната состојба на македонските примери во однос на француските се должи на помалиот број речници, збирки и студии посветени на македонскиот јазик во однос на неколкувековната лексикографска и лингвистичка традиција во изучувањето на францускиот јазик. Ова е само еден сигнал повеќе во прилог на неопходноста од натамошни истражувања врз оваа проблематика од македонскиот јазик.

Чувствуваме потреба да кажеме дека првобитно проектот го замислувавме како студија за интегралниот животински свет, меѓутоа набргу стана јасно дека огромната материја и начинот на обработка не можат да се вклопат во предвидените просторни и временски рамки за

---

[5] Сп. кај Гиро *: «Значи легитимно е да са возобнови системот во неговата сопствена синхронија која ги опфаќа преодните синхронии што се својствени на различни етапи на развој на јазикот па според тоа и да се обединат зборови кои доаѓаат од различни јазични стадиуми (старофранцуски, арго, дијалекти) со оглед на тоа дека тие зборови отсликуваат еден заеднички систем. Тој вид* возобновување*, од друга страна, е неопходен зашто секоја етапа на јазикот остварува само еден мал дел од означените на системот сообразно на своите моментални потреби.», (*P. Guiraud : ***Structures étymologiques du lexique français***, Larousse, Paris, 1967, стр. 194).

овој труд така што тогаш замисленото останува да го оствариме во нашите понатамошни истражувања.

Напоменуваме дека цитатите што се среќаваат во трудот се предадени на македонски јазик во наш превод. Изворите на примерите се наведуваат со скратеници чиј список се наоѓа на крајот од трудот веднаш пред **Библиографијата на останатите извори** кои служеа за составување на базата.

На крајот од воведот го предаваме табеларниот преглед на вкупниот број ексцерпирани примери според јазици :





# прв дел

# теориски и методолошки основи на истражувањето



*"Ние ги набљудуваме и просудуваме суштествата и нештата во нивните форми, нивните бои, нивните движења, нивните односи, нивната употреба и нивната ситуација, а истовремено ние им припишуваме и вредности кои се повеќе или помалку имплицитни, повеќе или помалку несвесни и кои ги одредуваат сликите во кои влегува предметот, и изразите во кои влегува зборот. "*

P. Guiraud : ***Les locutions françaises,*** стр. 63.

# 1. ОДРЕДБИ НА ФИГУРАТИВНОТО ЗНАЧЕЊЕ

## 1. 1. Поимот *фиїураѿивно значење*

### А. Означување на поимот

Во македонската лингвистика во употреба се воглавно два термина кои ја означуваат појавата што сакаме да ја проучуваме : ***фиїураѿивно*** и ***ӣреносно значење****.* И двата термина се мотивирани, иако не во иста мера, и секој на свој начин ја означува дадената појава. И обата термина се стари и водат потекло од реториката.

**§ 1**. Терминот преносно значење [1] претставува превод на називот и дефиницијата за метафора дадени уште од Аристотел : *«Меѿафораѿа е ӣренесување од една именка на една друїа или од родоѿ на вид или од видоѿ на род или од видоѿ на вид или ӣо аналоїија».* [2]

[1] За преносно значење зборуваат на пр. Ружа Паноска (во книгата ***Современ македонски јазик***, Универзитет Кирил и Методиј, Скопје, 1974, на стр. 25-28), потоа Оливера Јашар Настева (во статијата "За некои аспекти на збогатувањето на лексиката на современиот македонски јазик", ***Македонски јазик***, год. 18, 1966, на стр. 9-12), Благоја Корубин (во книгата ***Јазикот наш денешен***, книга трета, Студентски збор, Скопје, 1980, на стр. 61), Коста Пеев (***Кукушкиот говор***, книга 2, Студентски збор, Скопје, на стр. 9, 147).

[2] Аристотел: ***За поетиката***, (превод М.-Д. Петрушевски), Македонска книга, Култура, Наша книга, Комунист, Мисла, Скопје, 1979, стр. 48. Инаку именката «μεταφορα» во старогрчкиот јазик значи «пренос» и доаѓа од глаголот «μεταφερο» којшто значи «пренесува» и којшто е изведен од глаголот «φερο» со значење «носи» и прилогот «μετα» = «од другата страна, позади тоа».

Овој термин, кој видливо ја нагласува улогата на метафората во изведувањето на овој вид значење, укажува дека станува збор за пренесено значење, т.е. значење кое се употребува за посочување кон друг референт, поинаков од првобитниот. Се работи значи за пренос во означувањето од еден на друг референт што претставува значаен дел од суштината на дадената појава.

**§ 2**. И терминот фигуративно значење [3] е мотивиран и потекнува од латинската реторика. Во неговата основа се содржи латинскиот збор ***figura*** [4] кој навлегол и во македонскиот јазик со повеќе значења од кои за дадениот поим се битни особено две : **1**. «цртеж, слика, лик на нешто» и **2**. «стилска фигура».

Првото значење на зборот **фигура** посочува кон тоа дека фигуративното значење претставува изведено значење на одреден збор или израз и дека во таа нова функција на означување на еден втор референт фигуративното значење го внесува и првиот референт (преку некои негови особини) кој претставува слика низ која се проицира новото значење. На пример зборот Ⓜ мравка во своето метафорично значење на «работлив човек» ја носи и сликата на првиот референт : на мравка која вездени пренесува храна во својот мравјарник или нешто работи околу него.

Второто значење на зборот фигура укажува дека фигуративното значење се гради не само врз основа на метафората туку и на други фигури од разделот ***Тропи*** [5] како што се : метонимијата, синегдохата, хиперболата, алегоријата, иронијата и др.

---

[3] Терминот фигуративно значење се користи најчесто во речниците (сп. - ***Речник на македонскиот јазик***, т. 1, 2 и 3, Скопје, 1961/1965 /1966, Д. Китановски: ***Француско-македонски речник***, Просветно дело, Скопје, 1972, Ѓ. Милошев, Б. Груиќ, Л. Алексовски: ***Германско-македонски речник***, Просветно дело, Скопје, 1983, < 2 изд. >).

[4] "*Зборот **фигура** е метафора, односно семантичко изведување кое се заснова врз сличноста : во латинскиот јазик зборот* **figura** *означува цртеж, претстава на еден предмет. Фигурата претставува цртеж; цртежот пак се прима визуелно, сетилно. Фигурата значи ја повикува сетилноста ; во говорот таа се пројавува како илустрација, нешто слично како самиот текст да произведува украсни мотиви или пак опредметени слики.*" (Henri Suhamy: ***Les figures de style***, P.U.F. (coll."Que sais-je"), Paris, 1981, стр. 8).

[5] Сп. ја дефиницијата на тропите кај П. Фонтање: "***Фигурите на зборови со изменето значење*** *кое е различно од* ***првобитното значење****, влегуваат како* ***тропи***

Така терминот **фигуративно значење** јасно укажува дека се работи за значење во чија основа се наоѓа слика од референтот на првобитното (основното) значење како и тоа дека таа слика може да се возобнови преку употреба на даденото значење во одредена стилска фигура. Првобитното или основното значење го нарекуваме **етимонско значење** со оглед на фактот дека тоа претставува означено на јазичната единица од која се изведува фигуративното значење. [6]

## Б. Дефинирање на поимот

### § 3.

---

**Фигуративното значење на една јазична единица од некој јазик претставува она значење за кое изворните говорници на тој јазик се повеќе или помалку свесни во моментот на зборување (пишување) или слушање (читање) дека произлегува од друго (етимонско) значење на дадената единица.**

---

Од нашата дефиниција на поимот ***фигуративно значење*** се гледа дека за неговото одредување се важни два елемента : **1. поголема или помала свесност за тоа дека едното значење (фигуративното) е изведено од другото значење (етимонското) и 2. постоење на (барем) две значења на една јазична единица**

Вториот дел од одредбата не е нималку спорен и тој е застапен речиси во сите одредби. Да споменеме само некои од нив. Така во речникот **Le petit Robert** на страна 705 пишува : "sens figuré = «qui comporte le transfert sémantique d'une image concrète à des relations abstraites» "**.**

Во речникот **Lexis** ја наоѓаме следната дефиниција на страна 715 : "sens figuré = «signification d'un mot ou d'une expression qui sont passés

---

*во главната тема на оваа мала книга."* (сп. P. Fontanier: ***Les figures du discours***, Flammarion, Paris, 1977, <1 изд. 1821 >, стр. 66).

[6] Постојат и други термини кои нагласуваат посебни аспекти на овие појави. Така на пр. кај нас можат да се сретнат следните називи : **директно - индиректно значење** (Р. Паноска: ***Современ македонски јазик***, Универзитет "Кирил и Методиј", Скопје, 1974, стр. 23), **непосредно-посредно значење** (Р. Паноска :***ibid*** ; Т. Саздов: ***Преглед на македонската народна проза***, Култура, Скопје, 1970, стр. 114), **првично - секундарно значење** (О. Јашар-Настева: *"*Македонски калки од турскиот јазик*"*, ***Македонски јазик***, год. , 13-14, кн. 1-2, 1962/63, стр. 112), **буквално - изведено значење** (А. Вангелов: ***Семантичките фигури во македонската народна лирика***, Македонска книга, Скопје, 1986, стр. 20).

d'une application concrète, matérielle, au domaine des idées ou des sentiments»". Слична, но доста поопширна, е и дефиницијата на ларусовиот лингвистички речник : "On dit d'un mot qu'il a un sens figuré ou qu'il est employé avec un sens figuré, quand, défini par les traits «animé» ou «concret» , il se voit attribuer dans le contexte d'une expression ou d'une phrase le trait «non-animé» (chose) ou «non-concret» (abstrait)". (*Dictionnaire de linguistique,* стр. 214).

Сите три дефиниции јасно одредуваат дека за фигуративно значење може да стане збор единствено ако постојат две значења на една јазична единица, меѓутоа тие се претесни кога тврдат дека фигуративното значење е застапено единствено кога неговиот однос према етимонското значење е од типот апстрактно < конкретно значење (за првите две дефиниции) или пак уште и со односот неживо < живо (во третата дефиниција). Од дефинициите се исклучени и други можни односи како на пример : конкретно < апстрактно значење (пр. Ⓜ ракопис = **1**. «начин на пишување» и **2**. «одреден авторски текст, напис»), потоа живо < живо (пр. Ⓜ морско куче < куче) и др.

**§ 4**. Првиот дел од нашата дефиниција, во кој се посочува на елементот «свесност кај изворните говорници за зависноста на фигуративното значење на јазичните единици од нивното етимонско значење», ретко се појавува во изрична форма во одредбите на поимот **фигуративно значење**. Од трите дефиниции што ги цитиравме, првата и втората можат единствено имплицитно да наведат на елементот «свесност», додека третата е доста поодредена во тој поглед но сепак не и докрај експлицитна.

Тој став на лингвистите е разбирлив со оглед на тоа што луѓето во доста голем број ситуации во секојдневниот живот го употребуваат јазикот едносмисловно. Кога велиме

---

«едносмисловно» мислиме на тоа дека говорителите во тие ситуации ги употребуваат јазичните единици во нивните основни или во нивните фигуративни значења, но не истовремено свесно и во обете значења.

---

Сепак, честото едносмисловно комуницирање не може да ја заскрие големата улога што ја игра двосмисловната говорна интеркомуникација во животот на луѓето. Од внатрешниот говор, па преку зборувањето со децата, кажувањето вицеви, полемичните беседи и разните имитаторски ис(нас)тапи, па сè до внатрешниот говор на писателите

ставен на хартија, може да се види плодотворноста на двосмисловноста во човековиот живот.

Ако двосмисловноста претставува многу значајна но сепак второизразена одлика во развојот на говорот, тогаш можеме да претпоставиме дека филогенезата на човековиот говор може да ја потврди неговата онтогенеза. Имено, како што двосмисловноста настапува со појавата на појмовното мислење кај децата веројатно и историскиот развој на говорот и јазикот се движел од едносмисловност кон двосмисловност.

За да постои двосмисловност потребно е говорителите да бидат свесни дека се работи за фигуративно значење на одредена јазична единица во чија основа се наоѓа некое друго (етимонско) значење. Освен условот «свесност» битна е и намерата на говорителите да се постигне одредена цел (предизвикување комичен ефект, уверување во нешто, исмејување и др.) преку двосмисловноста на дадената јазична единица.

**§ 5**. Секоја говорна појава може да се набљудува од два агли: низ процесот на говорење или низ процесот на разбирање. И едното и другото стојалиште се легитимни и можат да ги откријат јазичните механизми кои се на дело во тие процеси.

Нашата одредба на фигуративното значење е компатибилна со двата пола на говорната интеркомуникација како и со внатрешниот говор. Сфаќањето за поголема или помала свесност може да се примени на две рамништа : **1**. објективна свесност и **2**. субјективна свесност.

Објективната свесност се однесува на реалниот степен на свесност за зависноста меѓу фигуративното и етимонското значење кај голем број говорители во одредена говорна заедница. Со тоа што не го спомнуваме терминот **јазик** допуштаме постоење на разни степени на таа свесност според социјално-професионалната и територијалната припадност на говорителите.

Имајќи го предвид фактот дека фигуративното значење на една јазична единица води потекло од фигуративната употреба (преку некоја стилска фигура) на дадената јазична единица, тогаш може да речеме дека постои цела гама на преодни степени меѓу фигуративната употреба на дадената единица и сememизацијата на таа употреба во фигуративно значење.

Фигуративното значење како дел од конвенционалното значење на јазичните единици претставува крајна точка на развојот на фигуративната употреба и кај него таа свесност е сведена на минимум. Ова важи само за едносмисловната интеркомуникација. Во моментот кога

настапува двосмисловноста свесноста станува максимална преку обновената фигуративна употреба на дадената јазична единица. Кога ќе се изгуби врската меѓу етимонското и фигуративното значење тогаш ова второто станува основно значење за дадената единица. [7] Таков бил случајот на пример со глаголот Ⓕ **voler** < *lat.* Ⓕ **volare** = «лета» од којшто се развило фигуративното значење «краде» кое потполно се изделило од етимонското значење во посебна јазична единица - збор.

**Субјективната свесност** се однесува на променливиот степен на свесност кај индивидуалните субјекти на една говорна заедница. Тој субјективен степен на свесност зависи од разни фактори меѓу кои најважни се : професијата, личните афинитети, типот на говорна интеркомуникација и др. Така на пример лингвистите, хумористите, писателите, оние што учат јазици се упатени многу повеќе на размислување за јазикот та според тоа и свесноста за зависност на фигуративното од етимонското значење кај нив е многу повеќе изразена отколку кај останатите говорители. Од сите овие групи посебно лингвистите и студентите по јазици се упатени постојано да го обмислуваат јазикот а исто така и често даваат лингвистички метаговорни коментари за јазикот.

---

[7] Да споменеме дека постои понекогаш недоразбирање во врска со можноста за заживување на фигуративното значење преку одредена стилска фигура. Тука спаѓа сфаќањето на терминот **мртва метафора**.

За Макс Блек "*т.н. мртви метафори не се никакви метафори, туку само изрази кои не поседуваат повеќе можност да се употребат метафорично*"("U čemu je misterija metafore", ***Treći Program***, br. 53, 1982, стр. 222).

*Анри Сиами има меѓутоа поинакво мислење, тој вели :"**Мртва** или **изабена** метафора е таква метафора која повеќе не делува врз чувствената сфера а при тоа да не биде и фосилизирана до стадиум на неопходност од етимологија <...>. Постои една таква еволутивна низа која делува така што една метафора која била мртва за втората генерација повторно заживува за третата генерација*." (Henri Suhamy: ***Les figures de style***, P.U.F., (coll."Que sais-je"), Paris, 1981, стр. 44).

Истиот став го застапува и Пјер Гиро. Според него "*Судбина на сите метафори што се изградени врз конкретни слики е да се подзаборават низ употребата и да станат повторно апстрактни. Меѓутоа јазикот во својата афективна, фамилијарна и техничка изразна сфера тежнее повторно да ја конкретизира изблеДената слика; тоа и го прави и при тоа го зачувува и првобитниот семантички полнеж. Така францускиот јазик ја возобновува старата слика врз која се заснова глаголот* **penser** *кога вели:* **peser ses mots"** (P. Guiraud: ***Les locutions françaises,*** P.U.F., (coll. "Que sais-je") , Paris, 1973, стр. 57).

## 2. ВИДОВИ ФИГУРАТИВНО ЗНАЧЕЊЕ

**§ 6**. Основен постулат во природата, па според тоа и кај луѓето, е дека сè што е ново не настанува од ништо туку од нешто што веќе постоело. *A posteriori* тоа важи и за создавањето нови јазични единици.[8]

Новите јазични единици настануваат врз постојните модели на изведување и тоа :

1. звучни модели од природата (ономатопеја)

2. јазични модели од друг јазик (заемки) и

3. автохтони јазични модели (морфолошко и семантичко изведување).

И покрај називите **морфолошко** и **семантичко** изведување не треба да се заборави дека меѓу етимонот и изведенката секогаш постои двоен однос : на ниво на означувачот и на ниво на означеното. [9]

Секое изведување на нова јазична единица (преку морфолошко или семантичко изведување) се остварува на синтагматската оска или како што вели П. Гиро «*создавањето нов збор претставува преминување на еден постоен збор во друга парадигма*». [10]

Една парадигма претставува збир на единици кои имаат истозначни односи со единиците на други парадигми на рамништето на синтагматаската оска. Во нашиот случај (фигуративни значења на инсектите) станува збор за јазични единици кои преминале од парадигмата «Атрибути на инсектите» во парадигмата «Атрибути на човекот». Тоа значи дека отсега подмет на речениците во кои се врши предикација на изрази со фигуративни значења станува човекот.

---

[8] Пјер Гиро тоа многу убаво го забележува : "*Навистина, секој збор - како и поимот што тој збор го означува - нужно е изведен од друг збор и од друг поим. Секое ново искуство може да биде дефинирано и именувано само низ зборовите на некое претходно искуство.*"(***Sémiologie de la sexualité***, Payot, Paris, 1978, стр. 17).

[9] Во врска со ова е и прашањето за начинот на обработка на морфолошките и семантичките изведенки во речничките статии. Се чини дека најцелисходно е она решение кое еднакво постапува и со двата типа изведенки, т.е. се залага за тоа во една иста статија да бидат обработени и морфолошките и семантичките изведенки и тие да бидат групирани според значењето на основата од која се изведени. На тој начин би добиле лексички статии: морфолошко-семантички гнезда кои би ја отсликале во прилична мера реалната слика на односите во лексиката.

[10] P. Guiraud : ***Structures étymologiques du lexique français***, Payot, Paris, 1978, стр. 196.

**§ 7**. Пренесувањето од една во друга парадигма не се врши случајно и стихијно туку тоа се заснова врз одредени правилности. Токму тие правилности чинат и една појава да стане парадигма. За означување на парадигмите во лексиката можеме да го употребиме терминот на Гиро «лексичка категорија». Според Гиро, лексичките категории претставуваат *«множества од зборови кои имаат заеднички лексички особини како на планот на содржината (семантички особини) така и на планот на изразот (морфолошки особини)».* [11]

И лексичката категорија што е предмет на нашиот труд «фигуративни значења на инсектите» се состои од елементи кои се одликуваат со заеднички семантички и морфолошки особини. На планот на содржината заеднички именител е качеството : «фигуративно значење "атрибут на човекот"», додека пак на рамништето на изразот тој именител е претставен од признакот: «семиолошка фигура "**инсект**"».

**§ 8**. Она што е карактеристично за фигуративните значења е фактот дека обичниот говорител сите тие значења ги третира подеднакво без разлика на нивното потекло. За говорителите многу поголема важност има употребната вредност на изразите со фигуративно значење отколку нивното потекло. За лингвистиката пак, а посебно за реториката и стилистиката, отсекогаш од особено значење бил токму односот меѓу првобитното (етимонско) значење и изведеното (фигуративно) значење.

Чинот на семантичко изведување претставува стилска фигура која може да прерасне во фигуративно значење доколку влезе во употреба кај една поголема група луѓе и доколку ги користи постоечките модели односно лексички категории на дадениот јазик.

Сообразно на тие модели секој поим содржи само одреден број семи - од вкупниот број конститутивни семи на тоа значење - кои се лексикогени т.е. зборообразувачки и кои му овозможуваат да го промени или називот (при што даденото значење зема друг назив) или пак значењето (при што даденото значење го отстапува својот назив на друго значење).

При одредување на односот меѓу етимонското и фигуративното значење може да се тргне од две стојалишта што би можеле да ги наречеме: **1**. глобално и **2**. структурално. Првиот приод ги споредува двете значења глобално и ги открива нивните меѓусебни односи не водејќи

[11] Сп. P. Guiraud : ***ibid***, стр. 191.

сметка за структурата на значењето, додека вториот пристап ја вклучува и структурата на значењето при тие истражувања.

### 2. 1. Глобален пристап

**§ 9**. Според начелата на глобалното стојалиште се тргнува од глобалните значења (етимонското и фигуративното) и се врши нивно споредување. При овие истражувања постојат главно две концепции за видот на релациите меѓу етимонските и фигуративните значења.

Постарата концепција, застапувана меѓу другите и од Фонтање, во основата на сите фигуративни значења утврдува три вида релации :

**1**. релација на сооднос (rapport de correlation ou de correspondance)

**2**. релација на поврзаност (rapport de connexion) и

**3**. релација на сличност (rapport de ressemblance).

Врз овие три релации се засноваат и трите најпознати семантички фигури :

**1**. Од релацијата на сооднос произлегува метонимијата. Таа претставува означување на еден поим со називот од друг поим при што двата поими се наоѓаат во блиска егзистенцијална зависност (таква релација постои меѓу паровите поими : **причина и последица, содржина и реципиент, место на производство и производ, знак и означен поим, физичко и духовно)**.

**2.** Врз релацијата на поврзаност се темели синегдохата. Таа претставува означување на еден поим со називот од друг поим при што двата поими сочинуваат едно единство, едно цело, физичко или метафизичко, и каде што едниот поим е опфатен од другиот поим (во таа релација се наоѓаат поимите : дел и цело, предмет и материјал, еднина и множина, вид и род, конкретно и апстрактно, род и индивидуа).

**3**. Врз релацијата на сличност се заснова метафората. Таа претставува означување на еден поим со називот од друг поим при што меѓу двата поима постои одредена сообразност и сличност (во таа релација стапуваат поимите : **предмет-предмет, предмет-живо суштество, живо суштество-живо суштество**). [12]

---

[12] Сп. Pierre Fontanier: ***Les figures du discours,*** Flammarion, Paris, 1977, стр. 77-104.

Според втората, понова концепција што ја најавија, во педесетите години, преку своите трудови Улман [13] и особено Јакобсон, во основата на фигуративните значења лежат само два вида релации :

**1. релација на допир** (relation de contiguïté) и

**2. релација на сличност** (relation de similarité).

Врз овие две релации почиваат, се разбира, и двете семантички фигури: метонимијата и метафората.

За напуштањето на тријадната опозиција во корист на бинарната, Јакобсон наоѓа поткрепа во основната структура на јазикот и на другите семиотички системи. Имено, уште Де Сосир утврди дека во јазикот постојат два вида односи : синтагматски (во говорната низа) и асоцијативни < парадигматски, системски > (меѓу членовите на една парадигма како и меѓу самите парадигми).

Во првиот тип односи владее принципот на сопоставување или комбинирање, додека во вториот на дело е принципот на селектирање. На оската на комбинации јазичните единици се наоѓаат во постојан допир меѓу себе, додека на оската на селекции (избори) единиците се подредуваат според својата меѓусебна сличност (на ниво на изразот и на ниво на содржината). Проицирањето на овие два основни јазични принципи на семантичката оска го доведува Јакобсон до сфаќањето за метафората и за метонимијата како два пола околу кои се одвива целокупната говорна интеркомуникација. [14]

**§ 10**. Да споменеме уште две гледишта во рамките на глобалниот пристап за односите меѓу овие три основни семантички фигури.

Според Џејмс де Фини, авторот на стилистичките речнички статии во познатиот **Dictionnaire de la linguistique,** изработен во редакција на

---

[13] Сп. го неговото дело S. Ullmann: ***The principles of Semantics***, Glasgow, 1951 (цитирано според P. Guiraud: ***La sémantique,*** P.U.F., (coll."Que sais-je"), Paris, 1975, < 8 изд.>, стр. 49-55).

[14] Јакобсон вели : "*Развојот на еден говор може да се остварува во две различни семантички насоки: една тема (топика) повикува друга или по пат на сличност или пак по пат на допир. Веројатно би било најдобро да зборуваме за* **метафорички процес** *во првиот случај и за* **метонимиски процес** *во вториот случај, со оглед на тоа што првиот процес го наоѓа својот најстегнат израз токму во метафората, додека вториот во метонимијата."*, (сп. R. Jakobson: "Deux aspects du langage et deux types d'aphasie", **in *Essais de linguistique générale,*** Éditions de Minuit, Paris, 1963, стр. 61).

Жорж Мунен, заедничко за метонимијата и за синегдохата е тоа што и двете се засноваат врз **релацијата на еквиваленција** на два поими, додека пак метафората ја користи **релацијата на аналогија**. Разликата меѓу метонимијата и синегдохата се состои во тоа што синегдохата претпоставува зависност, логичка инклузија или припадност на едниот поим во однос на другиот, додека кај метонимијата оваа логичка поврзаност е отсутна. [15]

Според Марјана Туцеску основната разлика меѓу метафората, од една страна, и метонимијата и синегдохата, од друга страна, се состои во тоа што метафората се заснова врз една внатрешна релација (rapport de similarité) и според тоа нејзиното дејство е во сферата на организацијата на семите, додека метонимијата и синегдохата се засноваат врз надворешна релација (rapport de contiguïté) па оттаму тие и се однесуваат на референцијалните промени. [16]

Терминот «референцијални промени» не е доволно јасен и може да упатува во погрешна насока, но малу потаму авторката нагласува дека кај метонимијата и синегдохата има отстапување во однос на нормалната релација меѓу јазикот и вонјазичната реалност со што и тврдењето за тоа дека тие две фигури се однесуваат на референцијата станува појасно. [17]

Гледиштето според кое референцијата игра голема улога кај овие фигури го застапува и Анри Морје. Според него метонимијата претставува «*промена на одредена логичка категорија при што се мешаат појавноста и реалноста*». [18]

---

[15] Сп. James de Finney **in** : ***Dictionnaire de la linguistique,*** PUF, Paris, 1974, стр. 140, 213, 215, 316.

[16] Сп. Mariana Tuţescu : ***Précis de sémantique française,*** Editura didactică şi pedagogică, Bucureşti, 1974, стр. 67.

[17] Сп. M. Tuţescu: ***ibid.***, стр. 70

[18] Цитирано според ***Dictionnaire de la linguistique,*** PUF, Paris, 1974, стр. 215.

### 2. 2. Структурален пристап

**§ 11**. Со настапот на структуралната семантика проучувањето на семантичките фигури сѐ повеќе се пренасочува од релациите меѓу глобалните значења кон структурата на значењата на јазичните единици. Имено, изменетата методолошка постапка довела до постулирање на значењето како «*пакет на семи кои ги одредуваат неговите релации во говорот, релации од кои произлегуваат употребите на тие значења*» .[19]

Сега се увидува јасно дека при семантичките промени носители на тие промени стануваат само одредени семи меѓу вкупниот број семи што ги сочинуваат семемите односно значењата на јазичните единици. А тоа пак подразбира дека во семемите постои хиерархизација на семите. Така, меѓу целокупниот број семи од една семема постојат такви кои ги означуваат оние својства врз чија основа говорителите ги именуваат со дадените јазични единици предметите и појавите. Тие се нарекуваат денотативни[20] семи и со нивна помош се врши јазична идентификација на предметите и на појавите.

Значењето на јазичните единици содржи и такви семи кои ги означуваат емоционалните состојби, ставовите и мислите што ги предизвикува дадената јазична единица и нејзиниот референт како и оние својства на референтите што не се дел од денотативното значење на јазичните единици. Тие семи го сочинуваат конотативното значење на јазичните единици. [21]

**§ 12**. Потпирајќи се врз принципите на структуралната лингвистика но истовремено земајќи ги предвид и достигнувањата на класичната реторика, групата μ од белгискиот град Лиеж, составена од шест научници, објави во 1970 год. книга под наслов **Општа реторика** во која на мошне оригинален начин ги толкува стилските фигури односно метаболи. Овие научници ја сфаќаат реториката како «множество од операции врз јазикот» [22], и во нејзината основа постулираат два вида операции :

---

[19] P. Guiraud : ***Les structures étymologiques du lexique français***, Larousse, Paris, 1974, стр. 180.

[20] Сп. Catherine Kerbrat-Orecchioni: ***La connotation***, P.U.L., Lyon, 1977, стр. 6.

[21] Сп. N. Rot: *Znakovi i značenja*, Nolit, Beograd, 1982, стр. 50.

[22] Le groupe μ : ***Rhétorique générale***, Larousse, 1970, стр. 30.

**1**. **супстанцијални** кои се три на број : отстранување (suppression), придодавање (adjonction) и мешаната операција : отстранување-придодавање (suppression-adjonction) и

**2**. **релациски операции** т.е. преместувањето (permutation).

Тргнувајќи од сфаќањето за **метасемемата** (тоа е називот за поимот **семантичка фигура** во нивната терминологија) како фигура која «заменува една семема со друга», авторите ја задржуваат тријадната концепција за главните семантички фигури со следните дефиниции :

- **метонимијата** претставува измена од типот : целосно отстранување - придодавање на семи ;

- **синегдохата** претставува парцијално отстранување (кај типот : цело наместо дел) или обично придодавање на семи (кај типот : дел за цело) и

- **метафората** претставува таква измена на содржината на зборот при која делуваат две операции : придодавање и отстранување на семи или пак таа претставува производ на двата комплементарни вида на синегдоха : цел за дело и дел за цело.

Во концепцијата на лиешките неореторичари [23] за посебностите на метафората и на метонимијата како семантички фигури голема вредност има, според нас, концептуалното поврзување на овие фигури со поимите на *денотација* и *конотација*.

Така, според групата μ «*метафората става во акција денотативни семи, јадрени семи, коишто се вклучени во дефинициите на зборовите. Метонимијата пак напротив употребува конотативни семи, т.е. соседни во склопот на едно пошироко множество и кои заедно со денотативните учествуваат во дефинирање на тоа множество.*» [24]

**§ 13**. Во иста насока одат и проучувањата на Катрин Кербрат-Орекјони што ги изложила во книгата **Имплицитното** (*L'implicite*) издадена

---

[23] Употребувајќи го овој назив сакаме да ја истакнеме желбата на групата μ, како и на други нивни современици (на пр. Барт), да ги постават истражувањата на литературата врз нови основи (а всушност доста стари) во рамките на реториката. Меѓутоа, називот ***неореторичари***, како што и напоменува самата група, се однесува на белгиските научници Ch. Perelman и L. Olbrechts-Tyteca кои во нивната книга: ***La nouvelle rhétorique. Traité de l'argumentation***, P.U.F. (coll."Logos"), 1958, се залагаат за возобновување на реториката како наука која ги проучува средствата за докажување при убедувањето.

[24] Сп. Le groupe μ : ***Rhétorique générale***, Larousse, Paris, 1970, стр. 118.

во 1986 година. За разлика од Лиежаните чиишто интерес е насочен пред сè кон поетскиот говор, Орекјони ја користи реториката како теориски модел за толкување на новооткриената област во доменот на прагматиката : имплицитното во јазикот и во говорот. Она што кај голем број врвни реторичари било само претчувство за врската меѓу имплицитните значења и тропите, Орекјони успева да го изгради во една солидна теорија која на нов начин им приоѓа на семантичките фигури.

Во својот потход таа тргнува од три појмовни опозиции добро познати во лингвистиката : [25]

**1**. Првата опозиција е меѓу буквални и небуквални значења (contenus littéraux vs non littéraux). Буквални значења се оние значења коишто се припишуваат на говорната низа според утврдено јазично правило додека нивното декодирање е првично, непосредно и тоа се повикува единствено на познавањето на јазичниот код.

Орекјони забележува дека често е во употреба и парот термини : првобитно и изведено значење. Меѓутоа, имајќи ја предвид двосмисленоста на вториот термин, таа прави разлика меѓу изведени јазични значења (sens dérivés-de-langue) кои, и покрај тоа што се изведени, се буквални значења со оглед на тоа што произлегуваат од јазичниот код и изведени говорни значења (sens dérivés-de-discours) кои се придодаваат во одреден ко(н)текст на буквалните значења и кои се во голема мера нови и нестабилни додека нивното декодирање е посредно, вторично и повеќе или помалку несигурно. Последниве се вистински небуквални значења.

**2**. Втората опозиција е меѓу експлицитни и имплицитни значења (contenus explicites vs implicites). Токму експлицитните значења во принцип го сочинуваат вистинскиот предмет на зборувањето, додека имплицитните значења се накалемуваат или пак се "шверцуваат" заедно со експлицитните значења.

**3**. Третата опозиција е меѓу денотативни и конотативни значења (contenus dénotés vs connotés). Денотативни се оние значења кои во одреден ко(н)тескт претставуваат вистински предмет на пораката и тие ја обезбедуваат изотопијата на говорот. Конотативните значења се дополнителни, периферни и маргинални вредности.

---

[25] За целиот овој оддел сп. Catherine Kerbrat-Orecchioni: ***L'implicite***, Armand Colin, Paris, 1986, на стр. 95-107.

Врз основа на горните разграничувања Орекјони ја дава следната дефиниција за тропите :

---

«Тропата преобразува одредено изведено значење во денотативно значење : изведено-во-јазик (што значи буквално и експлицитно) кога станува збор за лексикализираната тропа, изведено-во-говор (што значи небуквално и имплицитно) кога се работи за инвентивната тропа.» [26]

«"..." Покрај тропите во говорот учествуваат и семантичките конотации коишто претставуваат небуквални (изведени-во-говор), имплицитни и конотирани вредности.» [27]

---

Со помош на наведениот појмовен апарат Орекјони успева да објасни, покрај некои класични семантички фигури како што се : метафората, метонимијата, синегдохата, хиперболата, иронијата и др., и повеќе појави од прагмалингвистиката. Така таа ги постулира и дефинира овие тропи :

- илокутивна тропа (le trope illocutoire) (она што се нарекува *изведена илоку̅тивна вреднос̅т*),

- имплицитативна тропа (le trope implicitatif) (она што спаѓа во пресупозиции и поттекст - présupposés et sous-entendus),

- фикциска тропа (le trope fictionnel) (она што се однесува на промените на говорниот универзум) и

- комуникациска тропа (le trope communicationnel) (она што се однесува на промена на статусот на учесниците во говорната интеркомуникација).

**§ 14**. Очигледно е дека појдовните теориски поставки ѝ овозможиле на Орекјони да понуди анализи со голема експланаторна моќ во многу области од јазикот и говорот. Потходот на Орекјони е во многу нешто поинаков од оној на нејзините претходници. Доколку ја спопредиме Орекјони со лиешките реторичари ќе видиме дека посебностите на првата во однос на вторите се состојат токму во разликите меѓу поновата и тогашната лингвистика.

---

[26] C. Kerbrat-Orecchioni : ***L'implicite***, Armand Colin, 1986, стр. 99.

[27] C. Kerbrat-Orecchioni : ***ibid,*** стр. 98.

Имено, додека кај групата μ интересот е насочен првенствено кон структурата на значењето (според тоа и кон местото на фигуративното значење во рамките на целокупното значење) и тоа воглавно на лексемите (се разбира тука зборуваме само за нивниот приод кон дефинирањето на фигуративното значење и неговите видови), дотогаш кај Орекјони преовладува свеста дека значењето е интерактивна категорија која се формира и функционира пред сѐ во процесот на говорната интеркомуникација. [28]

Различноста во теорискиот пристап се огледа, меѓу другото, и во приодот кон поимите *денотација* и *конотација*. Додека кај Лиежаните нагласката беше на семантичкото стојалиште, кај Орекјони преовладува прагматичкиот пристап (да се послужиме со Морисовата семиотичка терминологија.) [29]

Застапувајќи ја интерактивната концепција на значењето Орекјони се определува за една постапка која главниот акцент го насочува врз експлицитните и имплицитните содржини што се на дело во разните видови говорна интеркомуникација.

Наоѓајќи се пред можноста да избира меѓу два приоди кои се засноваат на двата пола на говорната интеркомуникација: говорникот и интерговорникот, Орекјони ја одбира позицијата на интерговорникот како исходиште врз кое го изградува својот модел како интерпретативен.

Потенцирањето на семазиолошкото становиште (при што е основен процесот на декодирање: се тргнува од исказите и се интерпретираат нивните значења) на сметка на ономазиолошкото (при што е основен процесот на енкодирање: се тргнува од поимите односно значењата и се истражува нивното вообличување во искази) ја доведува Орекјони до сфаќањето за експлицитност и буквалност на лексикализираните тропи. Таа вели :

---

[28] Интерактивниот приод во сфаќањето на значењето, кој денеска е нашироко прифатен, меѓу првите го промовира Михаил Бахтин. На едно место тој вели: *"Значењето не е во зборовите, ниту во душата на говорникот, ниту во душата на слушателот. Значењето претставува ефект од заемното делување на говорникот и на слушателот врз материјалот од дадениот гласовен комплекс. Тоа е електрична искра што се јавува само кога ќе се спојат два пола."*, (Mihail Bahtin: ***Marksizam i filozofija jezika***, Nolit, Beograd, 1980, стр. 115).

[29] Č. Moris: *Osnovi teorije o znacima*, BIGZ, Beograd, 1975, *passim*.

*«Случајот на лексикализираните тропи се сведува на општиот проблем на полисемија и излегува надвор од проблематиката на имплицитното : кога произведувам лексикализирана тропа, јас актуализирам една семема која сигурно не е "првобитна ", но која е исто така сигурно буквална и експлицитна.»* [30]

Како што гледаме Орекјони застапува една позиција која тргнува од интерговорникот и во која главен акцент е ставен врз интерпретативниот модел за сметка на производниот. Нашето становиште е малку поинакво. За нас и двата пола на говорната интеркомуникација (полот на говорникот како и полот на интерговорникот) имаат подеднаква важност па оттаму ние во дефиницијата на поимот фигуративно значење го додадовме и елементот «свесност кај изворните говорници за зависноста на фигуративното значење од нивното етимонско значење». [31] Ставот што го застапуваме произлегува од тоа дека не смееме никогаш да ги заборавиме двосмисловните говорни интеркомуникации кои, и покрај нивната помала честота, играат важна улога во говорната интеркомуникација.

Разликата меѓу едносмисловната и двосмисловната употреба на фигуративното значење треба да ја бараме во видот на говорна интеркомуникација како и во целта што говорникот сака да ја постигне со даденото говорно дејствие.

## 3. ФИГУРАТИВНОТО ЗНАЧЕЊЕ И ДРУГИТЕ ВИДОВИ ЗНАЧЕЊЕ

### 3. 1. Фигуративното значење и денотативното значење

#### А. Статусот на фигуративното значење во речниците

**§ 15**. Во лексикографските трудови фигуративното значење на една јазична единица е претставено како едно од нејзините денотативни значења, значење кое е полноправно и со еднаква важност како и етимонското значење. Според прифатената лексикографска пракса формата на речничката статија кај семазиолошкиот вид на обработка е

---

[30] Catherine Kerbrat-Orecchioni : ***L'implicite***, Armand Colin, Paris, 1986, стр. 98.

[31] В. ја дефиницијата на стр. 20.

направена така да може да го отсликува вкупниот денотативен потенцијал на јазичниот знак.

Имено, етимонското и фигуративните значења се предаваат едно по друго со што се дава целосна слика на денотативните значења на даден знак во одреден јазичен систем. Најчеста ознака за обележување на фигуративните значења во речниците е кратенката *fig.* како во француските така и во македонските речници (се разбира во последниве на кирилица). Освен оваа се јавуваат и следните ознаки : ironique(ment), par ext(ension), par exagér(ation), par compar(aison) во францускиот јазик како и : прен (осно), ирон (ично) во македонскиот јазик.

Сфаќањето дека фигуративното значење претставува дел од полисемијата на една иста јазична единица доведува до тоа да се прави разлика во претставувањето на полисемијата, од една страна (при што разните значења се поврзани меѓу себе и обработени во една единствена речничка статија), и на хомонимијата, од друга страна (при што разните значења се разнородни и обработени во различни речнички статии).

Сепак отстапувања од овој критериум можат да се сретнат во секој речник. Така на пр. во речникот *Lexis* авторите по свое наоѓање вршат распределба на начинот на обработка на статиите. Иако ознаката *fig.* не се употребува, многу често фигуративното значење е издвоено во посебна статија (на пр. Ⓕ **1. GRAVER 2. GRAVER**, Ⓕ **1. FER 2. FER 3. FER** и др.), но од друга страна бројни се примерите во кои фигуративното значење е предадено заедно со етимонското значење во една иста статија (на пр. Ⓕ **DISSÉMINER,** Ⓕ **DISSÉQUER,** Ⓕ **GRAVIR** и др.).

Иако е очигледно дека полисемијата претставува еден од основните извори за двосмисловните говорни интеркомуникации сепак не треба да се заборави дека и хомонимијата како и паронимијата (сп. ги врз неа заснованите стилски фигури: алитерација и парономазија) играат важна

улога во разните игри на зборови како што се: le calembour [32], la contrepèterie [33], la charade [34] и др.

Според тоа, реалните говорни интеркомуникации ги користат сите односи меѓу јазичните единици (како на ниво на означувачот така и на ниво на означеното) а изборот на конкретниот однос зависи пред сè од целта и темата на говорното дејствие.

Со оглед на тоа дека хомонимните и паронимните односи претставуваат повеќе латентни или пак само индивидуално остварени искази (изведени-во-говор како што би рекла Орекјони), речниците речиси воопшто и не ги бележат. Сметаме дека нивното бележење би било корисно, особено во делот од речничките статии каде се наведуваат примерите на употреба на дадената јазична единица, како за продлабочување на сознанијата за јазичниот систем така и за восприемање на нивниот хумористичен ефект.

### Б. Односот меѓу етимонското и фигуративното значење

**§ 16**. Основа за фигуративното денотативно значење претставува етимонското значење. Етимонското значење на една јазична единица, како и секое значење воопшто, се состои од денотативно и конотативно

---

[32] Сп. го следниот ентомолошки каламбур: **Sur le sein de l'épouse on écrase *l'époux*...(les poux)** што го наведува П. Гиро во својата книга: ***Les jeux de mots***, P.U.F. (coll."Que sais-je"), Paris, 1976, стр. 79.

[33] Ексцерпираниот материјал што го собравме, надвор од базата, за овој вид паремии, содржи **29** контрапетерии со ентомолошки лексеми. Застапени се вкупно 13 инсекти а најбројни меѓу нив се следните: болвата (со **7** јавувања), мувата (со **6** јавувања) и молецот (со **5** јавувања). Од сите овие контрапетерии, кои во најголем дел се со сексолошка содржина, ќе наведеме по еден пример од двата експцерпирани извори :

Ⓕ **La bonne ménagère bouche les trous de mites** (Luc Etienne: ***L'art du contrepet***, Jean-Jacques Pauvert, Paris, 1957 et 1971, стр. 248);

Ⓕ **C'est bien au chaud que mâchent les scorpions** (Joël Martin: ***Manuel de contrepet***, France loisirs, Paris, 1986, стр. 291)

[34] Од трите ентомолошки шаради што се содржат во книгата на Етјен ја наведуваме следната шарада која во загатката ја содржи лексемата **пајажина** додека одгатката се состои од единицата **мрежа против комарци**:

Ⓕ **Mon premier peut être écume de mer, mais pas encore écumeur de mer une fois l'an écoulé, Mon second est la fin de l'antiquaire Mon tout est une toile d'araignée contre le danger.** (*LA mousse, LE mousse, antiquaire = Moustiquaire)* (Luc Etienne: ***L'art de la charade à tiroirs***, Jean-Jacques Pauvert, Paris, 1965, стр. 83).

значење. [35] Сега ќе се задржиме само на односите меѓу денотативното етимонско значење и фигуративното значење.

Секое денотативно значење содржи два вида признаци: едните се специфични за даденото значење и претставуваат негова **differentia specifica** и тие се диференцијални, додека другите се неопходни за опишување на денотативното значење и нив ги нарекуваме дескриптивни. Вториов термин одговара на терминот генерички поим од класичниот опис на поимот дефиниција.

Како што беше веќе споменато (сп. го мислењето на групата μ изложено во § **12**) денотативните семи се на дело најчесто кај метафората (пр. Ⓕ **venin** = «2. méchanceté d'une personne, attitude malveillante» (*Lexis*)).

Конотативните семи се искористуваат кај метонимијата, а ние би рекле и кај компарацијата (пр. Ⓕ **avoir du miel dans les oreilles** = «mal entendre» (*Guillemard*) т.е. тука имаме најпрво една метафора (споредба по боја на жолтата материја што се лачи во увото и медот) а потоа метонимија на причина наместо последица која за означување на поимот «недослушува добро» користи еден признак кој сигурно не е суштествен за даденото значење, Ⓕ **sale comme un pou** = «très sale» (*Caradec*) каде што нечистотијата на вошката спаѓа во конотативна референцијална сема која не е суштествена за дефинирање на денотативното значење на именката " **вошка** ".

Исклучоци од ова тврдење има безброј особено кај метафората која користи многу често и конотативни референцијални семи (пр. Ⓕ **moucheron** = «*fam.* enfant» (*Lexis*), Ⓕ **moustique** = «*fam.* enfant tout menu et remuant» (*Lexis*), Ⓕ **sauterelle** = «personnage maigre et sèche» (*Lexis*) - се разбира дека големината и формата на горните инсекти не се нивни најсуштествени особини).

---

[35] Во еден претходен труд ние направивме поделба на целокупното значење на денотативно и вредносно значење. Сега вршиме мало надополнување на класификацијата со тоа што го враќаме отстранетиот термин ***конотативно значење*** со оглед на тоа што го додаваме новиот вид семи ***конотативни референцијални семи*** кои заедно со вредносното значење го сочинуваат конотативното значење. (сп. З. Никодиновски: "Метаговорните глаголи во францускиот јазик 2 дел", ***Годишен зборник на Филолошкиот факултет***, Скопје, 1987, стр. 107-126).

### 3. 2. Фигуративното значење и конотативното значење

#### А. Фигуративното значење и конотативните референцијални семи

---

§ 17. Конотативното значење се состои од конотативни референцијални семи и од вредносно значење. Конотативните референцијални семи претставуваат својства на референтите на мислите или пак на референтите на јазичните знаци кои не се неопходни за да се изврши именување на тие референти со дадените јазични знаци.

---

Сè она што беше споменато во последните два параграфи од претходната точка (сп. **§ 16**) се однесуваше токму на конотативните референцијални семи. Тука можеме да додадеме уште некои примери за илустрација. Така во македонскиот јазик среќаваме поредбени фраземи како што се: Ⓜ брмчи како пчела = «дрдори», Ⓜ лут како оса = «раздразлив, избувлив» (*РМЈ*), Ⓜ се множи како рој = «се размножува во огромен број», Ⓜ потече како бумбар = «потече во лицето» (*Остен: 1.3.1987)* и др. Сите овие фраземи се засноваат на такви референцијални особини кои не се денотативни односно битни за дефиницијата на дадените инсекти: каснување на оса, брмчење на пчела, заоблен облик на бумбарот, размножување на пчелите.

Особено бројни примери на конотативни референцијални семи има кај оние говорни форми кои се засноваат на аналогијата како логичка и стилска постапка за нивно обликување. Аналогијата одиграла голема улога во историјата на човештвото та дури и денеска многу области од човековото живеење се засноваат токму на аналогијата. Основно во секоја аналогија претставува хипостазирањето на знакот. Тој престанува да биде само семиолошки супститут на предметот и постанува еквивалентен на самиот тој предмет, негова замена.

«*Темел на аналошката мисла претставува* - според Пјер Гиро - *идејата дека означувачот ја определува судбината на означеното*.»[36]

Такво хипостазирање се јавува во астрологијата, во физиогномијата, во хиромантијата, во алхемијата, во разните гледања на судбини а

---

[36] P. Guiraud: ***Sémiologie de la sexualité***, Payot, Paris, 1978, стр. 15.

исто така и во многубројните претскажувања за времето и најразличните верувања .

Во народот отсекогаш биле живи традиционалните искази кои означуваат претскажувања на времето како и разни верувања. Тие искази многу често се засноваат на конотативни референцијални особини кои не се неопходни за именување односно дефинирање на референтите а во нашиот случај на дадените инсекти.

Таква една особина на пример среќаваме во следното претскажување во францускиот јазик кое искажува дека доколку божјите бубалки скокаат од цвет на цвет времето ќе било убаво :

Ⓕ **Les bêtes à bon dieu qui sautillent de fleur en fleur présagent le beau temps** (*Dictons des bêtes*).

Слично е и со верувањето дека многу мравки насобрани на куп претскажуваат студена зима :

Ⓕ **Si les fourmis font de gros tas, un dur hiver viendra** *(Dournon)*.

Во следниот пример станува збор за верување според кое големата бројност на осите предвидува сува и плодна година :

Ⓕ **Année de guêpes sera sèche et fertile** *(Dictons des bêtes)*.

Пчелите, од друга страна, доста често се среќаваат во верувањата. Така на пример се верува дека броењето на кошниците со пчели носи несреќа :

Ⓕ **Compter les ruches à miel porte malheur** *(Montreynaud, 240)*

Друго едно верување вели дека смртта на еден рој предвидува и смрт на еден член од домашните :

Ⓕ **Quand un rucher meurt, une personne de la maison mourra dans l'année** *(Sagesses du corps)*.

### Б. Фигуративното значење и вредносното значење

**§ 18**. Со оглед на тоа дека денотативните семи се од логичка природа најчесто токму тие и учествуваат во логичката класификација на референтите (ова се однесува на сите научни таксономии).

Меѓутоа, однесувањето на луѓето во животот се потпира многу често врз еден друг тип на класификација која не е од логички туку од психолошки и социјален карактер. Со оглед на тоа дека таа класификација се заснова врз вредносното значење на јазичните знаци можеме да

ја наречеме **семиолошка класификација**. Како главен дел на конотативното значење, вредносното значење има важна психолошка и социјална функција во однесувањето на луѓето.

Вредносното значење на јазичните единици произлегува од односот на говорникот према два вида реалности : према референтите што ги означуваат јазичните единици и према интерговорниците на кои им се упатени. Според реалностите на кои се однесуваат, вредносните елементи можат значи да се обликуваат во **референтна** [37] и **интеркомуникативна вредност.**

### а. Фигуративното значење и референтната вредност

**§ 19**. Односот на говорителите према референтите на мислите е социјален со самото тоа што тој се изразува преку јазикот кој е социјален феномен. Според распространетоста, референтните вредности можат да бидат слични кај поголемиот дел од припадниците на една јазична заедница (или пошироко) и тогаш се нарекуваат **општи** или **универзални** или пак да бидат својствени само на една група од дадената заедница при што го носат називот **групни.** Групните референтни вредности можат да се разликуваат од една до друга општествена група

---

[37] За вредноста воопшто и за референтната вредност посебно зборуваат разни познати лингвисти.

Така Шарл Бaји вели: "*Нашата мисла (а тоа е една од причините за нашата неизлечива неспособност) спонтано им придодава и на најмалите перцепции една "вредносна идеја", т.е. < се работи за > еден нејасен инстинкт за зачувување кој сè одредува според нашето јас, нашиот живот, нашата благосостојба. Првиот резултат на тој недостаток е во тоа што нашите перцепции одат заедно со чувства на* ***задоволство*** *или на* ***незадоволство****; нештата делуваат пријатно или непријатно врз нас; тие се делат на нешта во кои уживаме и на нешта од кои страдаме.*" (Ch. Bally: ***Traité de stylistique française*** , <2 изд. >, Heidelberg, 1921, стр. 152.).

Луис Јелмслев исто така тоа одлично го забележува во една статија од 1954 година. Тој вели: "*Семантичката супстанца содржи повеќе* ***нивои****, крајни а во исто време најважни и најпознати нивои се физичкото ниво, од една страна и нивото на вреднување или на колективно вреднување, од друга страна. <...> Со физичко опишување на означените предмети не може да се дојде до корисно одредување на семантичката употреба која е прифатена во една јазична заедница и која му припаѓа на јазикот што сакаме да го опишеме; напротив, до него ќе стигнеме преку опишување на воспоставените вреднувања на таа заедница, на колективните вреднувања, на општественото мислење. Семантичкиот опис треба значи да се состои пред сè во едно приближување на јазикот до другите општествени институции, и да претставува допирна точка меѓу лингвистиката и другите гранки на социјалната антропологија."* (L. Hjelmslev:"La stratification du langage", **in *Essais linguistiques***, Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, стр. 60).

според разни фактори: социјално-професионалниот статус, местото на живеење, религијата, политичката определеност, возраста, полот и друго. [38]

Уште во далечната 1957 г. направени се првите експериментални проучувања на референтните вредности во САД од страна на Чарлс Озгуд и неговите соработници. [39]

**§ 20**. Според природата, референтната вредност може да биде позитивна, негативна, неутрална и неодредена. [40] Референтна вредност можат да имаат сите референцијални семи, како денотативните така и конотативните. Референтната вредност ја отсликува положбата што ја имаат нештата во животот на една јазична заедница како и релациите што се воспоставуваат меѓу референтите на јазичните единици во јазично-когнитивните процеси кај говорителите на таа заедница.

Со оглед на тоа што во вториот дел (во главата што носи наслов Од етимонското кон фигуративното значење) ќе зборуваме опширно за референтната вредност на инсектите во нивните фигуративни значења, сега ќе наведеме само некои примери.

Еве неколку примери од македонскиот јазик. Пословицата: Ⓜ Пчелите и мравите лете збираат за зиме да јадат (*Цепенков*), јасно покажува дека во македонското општество пчелите и мравките си имаат

---

[38] Ја преземаме класификацијата според книгата на Nikola Rot: ***Znakovi i značenja***, Nolit, Beograd, 1983, стр. 56.

[39] Сп. C. E. Osgood, G. J. Suci & P. H. Tannenabaum: ***The measurement of meaning***, Urbana University of Illinois Press, 1957.

[40] Наспроти тетрадната концепција која не е многу раширена, тријадната концепција ја наоѓаме кај Баји кој вели: "*Најчесто, синонимите, од кои едните се употребуваат во поволно а другите во неповолно значење, се групираат околу еден збор со неутрално значење, кој го означува референтот независно од неговите квалитети или недостатоци.*" (Ch. Bally: ***Traité de stylistique française I***, Carl Winter, Heiderberg, 1921, стр. 176).

Пјер Гиро, кој ја прифаќа и надополнува Бајиевата концепција за субјективните елементи во јазикот, вака ги одредува поимите *позитивно* и *негативно*: "**Позитивно** *е она кое соодветствува на зачувување (психичко и морално) на индивидуата или на видот; и кое, следствено, е генератор на задоволство и предизвикува желба за контакт, за комуникација, за заштита, итн., она кое ја продолжува еуфоричната афективна состојба.* **Негативни** *се обратните емоции, оние кои предизвикуваат болка, незадоволство, лутење и кои тераат на прекинување на контактот, на одалечување, на бегање за да се стави крај на ситуацијата која е тешка, вознемирувачка, опасна, итн.*" (P. Guiraud : ***Le langage du corps***, P.U.F., ("Que sais-je"), Paris, 1980, стр. 44).

здобиено **позитивна референтна вредност** врз основа на нивното својство (сема) «работливост (при начинот на исхрана)» и со истата таа вредност градат фигуративни значења. Од една друга пословица за пчелите: Ⓜ Пчелата боде со осило а човекот со збор (*Н. Македонија : 24.10.1986*) очигледна е сега нивната **негативна референтна вредност** која се темели врз својството (семата): «каснување со осило».

Оваа специфична семиолошка амбивалентност на пчелата јасно е изразена во следната македонска пословица: Ⓜ Во јазико мед носи пчелата, а на газо отруачка (*Цепенков*). Тука доаѓаат до израз и двете качества на пчелата кои, придавајќи ѝ **неутрална вредност** на пчелата, служат за означување на една сорта луѓе кои имаат многу негативен карактер: на хипокритите кои се благоглаголиви на збор а лоши во душа.

И на крајот даваме една пословица во која пчелата е земена со **неодредена референтна вредност** : Ⓜ Дошло време да се рои пчелата, ќе излева од кошарот (*Китевски: Стале Попов*). Барањето партнер за момата е симболизирано преку слична биолошка активност на пчелите. Инаку, како што ќе видиме понатаму, неодредената вредност на инсектите најчесто се користи во претскажувањата, верувањата и гатанките.

**§ 21**. Во сферата на односите меѓу референтната вредност на фигуративното значење и онаа на етимонското значење владее едно правило кое можеме да го формулираме на следниот начин :

---

Референтната вредност на фигуративното значење е пропорционална на референтната вредност на етимонското значење.

---

Исклучок од ова правило претставуваат единствено фигуративните значења добиени по пат на иронија и антифраза.

Ова правило е од огромно значење за систематизирање на релациите во јазикот како и за објаснување на развојот на фигуративните значења. За утврдување на значењето на горното правило може да се тргне или од етимонското кон фигуративното или пак од фигуративното кон етимонското значење. Така во првиот случај можеме да направиме инвентар на сите референтни вредности на референтите во еден јазик (што ќе рече ексцерпција на огромен корпус на реализирани искази во кои дошле до израз референтните вредности на сите денотативни и конотативни референцијални семи) и врз тој инвентар да

ги предвидиме сите можни фигуративни значења сосе референтните вредности. [41]

Се разбира дека ваквите инвентари можат да најдат примена во разните сфери од животот (сите видови пропаганда, сите видови литературно творештво, говорништво, образование и др.).

Во вториот случај (од фигуративното кон етимонското значење) се работи за еден вид археологија на јазикот или пак глосоанализа. [42] Имено, преку референтните вредности на фигуративните значења може да се дојде до ставовите на говорителите према референтите на етимонското значење. Тоа игра голема улога како при проучувањето на јазиците и културите (и живите и изумрените јазици во себе содржат траги од напластените искуства и ставови на претходните генерации на една јазична заедница) така и во процесот на изучување на еден јазик и преведување од еден на друг јазик (станува збор за можноста на избегнување на грешки од типот негативен трансфер или интерференција при употребата на ентомолошките изрази со фигуративно значење). [43]

**§ 22**. Како што рековме погоре (сп. **§ 18**), изучувањето на референцијалните семи на инсектите, кои служат како семиолошки фигури, како и анализата на референтните вредности на тие семи ќе нѝ овозможи да извршиме семиолошка класификација на инсектите врз база на нивните фигуративни значења.

---

[41] Сп. го ставот на Јелмслев за поимите ***структура*** и ***употреба*** на јазикот: "*Бројот на елементите и можностите за поврзување се утврдени еднаш за секогаш во* **структурата на јазикот**. **Јазичната употреба** *одлучува кои од тие можности ќе се искористат."* (L. Hjelmslev: ***Le langage***, Les Editions de Minuit, Paris, 1966, стр. 61).

[42] Сп. го проектот што го остварува P. Guiraud во неговата книга: ***Sémiologie de la sexualité,*** Payot, Paris, 1978.

[43] Јелмслев многу јасно го воочува значењето на проучувањето на референтите вредности. Тој вели : *"Патем да кажеме дека методата која цели да го опише нивото на општествено вреднување ја поседува исто така и таа предност, која му е неопходна на лингвистот, да може достатно да ги објасни "метафорите", кои во одредени случаи играат барем исто толку значајна улога како и "основното значење", и кои најчесто произлегуваат токму од едно такво општествено вреднување во кое се истакнуваат на произволен начин одредени особини (честопати алтернативно, поради синктретизам) што му се припишуваат на дадениот предмет.*" (L. Hjelmslev: "*La stratification du langage",* **in *Essais linguistiques***, Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, стр. 61).

Овде ќе наведеме само две мислења врз кои во голема мера се инспирираа нашите истражувања.

Најпрвин големиот Јелмслев кој вели:

*«На тој начин едно исто физичко "нешто" може да поприми сосема различни семантички описи во зависност од дадената цивилизација. <...> Кучето ќе добие една потполно друга семантичка дефиниција кај Ескимите, кај кои служи за влечење, кај Парсите, каде што претставува свето животно, во некоја индуска заедница каде што тоа се смета за отпадник, и во нашите западни општества во кои кучето најнапред претставува домашно животно кое се дресира за лов и за чување. <...>*

*Во однос на традиционалните навики не треба повеќе да се вели дека во дадено општество кучето претставува омразено суштество туку, обратно, дека омразеното суштество е претставено од кучето, а се насетува и дека една иста дефиниција може да вреди, според општествата па според тоа и според јазиците, за "нешта" што се сосема различни во друг поглед; се наѕира можноста дека "омразеното суштество" може во дадено општество да биде кучето, во некое друго проститутката, во некое трето вештерката или Џелатот, и така натаму. Се гледа дека таквите семантички дефиниции ќе имаат огромни реперкусии врз чисто формалната анализа на дадените единици.»* [44]

Пјер Гиро, кој толку сеопфатно ги разгледува релациите во јазикот, на едно место вели :

*«Еви ги сега истите тие животни класифицирани според категории: птици, цицачи, други (влекачи, инсекти, мекотели, итн.). Доминантна црта претставува пејоративниот карактер на овие метафори; освен нешто малу хипокористици, животното го обезвреднува човекот. <...>*

*Птицата е пред сѐ глупава. <...>*

*Влекачите се опасни и недофатливи. <...>*

*Паразитите се пред сѐ лоши, нечисти. <...>*

*Цицачите се потешки за класифицирање затоа што тие се многу повеќе индивидуализирани.*

---

[44] L. Hjelmslev :"*Sémantique structurale*", **in *ibid***, стр. 119.

*Се гледа дека семиолошката структура на еден таков систем е многу поинаква од нашите научни таксономии. <...> Ќе треба бездруго еден ден да се воспостави системот на пертинентни признаци врз кој се потпира оваа народна зоологија.»* [45]

### б. Фигуративното значење и интеркомуникативната вредност

**§ 23.** Сите јазични и говорни средства (фонолошки, морфолошко-синтаксички и лексички) поседуваат **интеркомуникативна вредност**. Тоа значи дека изворните говорници на еден јазик знаат на кој начин и со кои средства се изразува интеродносот во конкретните говорни дејствија, кои се ефектите на тие јазични средства врз интерговорниците и кои средства се најдобри за остварување на одредена цел. [46]

Интеркомуникативната вредност на јазичните и на говорните елементи зависи од многу фактори меѓу кои еден од најважните е секако и референтната вредност на тие елементи. Што се однесува до референтната вредност на животните таа е воглавно негативна. Токму таа нивна негативна вредност ги прави анималните лексеми податливи за употреба во еден посебен вид говорни структури - во погрдите.

Познато е дека во некои европски јазици како што се на пр. Италијанскиот и францускиот општиот назив за животно служи како основа за изведување на глаголи и глаголски изрази кои ја означуваат говорната активност ПОГРДУВАЊЕ. Така во италијанскиот јазик го имаме глаголот Ⓕ **bestemmiare** во чија основа се наоѓа именката Ⓕ **bestia** = «животно», додека францускиот јазик го обликувал еуфемистичкиот глаголски израз Ⓕ **traiter quelqu'un de noms d'animaux** = «погрдува некого».

---

[45] P. Guiraud : ***Structures étymologiques du lexique français***, Larousse, Paris, 1967, стр. 53-54.

[46] Јасна идеја за интеркомуникативната вредност наоѓаме во познатата **Логика на Пор Роајал**. Таму се вели : *"Но понекогаш тие дополнителни мисли им се придружени на самите зборови, зашто тие обично се појавуваат кај сите оние кои ги изговараат. И токму тоа прави меѓу изразите кои означуваат навидум иста работа, едни да бидат навредливи, други кротки, едни умерени, други безобразни, едни љубезни, други нељубезни: затоа што освен главната мисла што тие изрази ја содржат, луѓето им припишуваат и други мисли врз кои и почива таа различност."*, (A. Arnauld & P. Nicole: ***La logique ou l' art de penser,*** Flammarion, Paris, 1970, < 1 изд. 1662>, стр. 131).

Во својата антропоцентричност човекот се сметал како најразвиено суштество на светот, а на животните гледал како на нешто што се наоѓа на пониско скалило од развојот. Ова особено се засилило по научните верификации на овие сфаќања од страна на дарвинистичката теорија за потеклото на видовите. Омаловажувањето на животните, што се среќава уште во античките јазици, има земено огромен замав во поново време посебно со олабавување на стегите на религијата. На тој начин животните станале еден од најважните извори за пролиферација на погрдите во современите европски јазици. Ако «погрдата *претставува говорен акт со кој говорникот физички му ‘се спротиставува’ на противникот»,* [47] тогаш е очигледно дека преку тој акт на вербална агресија говорникот изразува негативни чувства со цел да му наштети на соговорникот.

Според насоченоста на говорното дејствие погрдите можеме да ги поделиме на директни и индиректни. Кај директните погрди се јавува апострофирањето, т.е. директното обраќање кон лицето кому му е наменета погрдата, додека кај индиректните погрди лицето адресат не е присутно во говорната интеркомуникација.

Имајќи предвид дека за директно обраќање постојат само две форми во заменскиот систем (заменката за второ лице еднина и онаа за второ лице множина), а со оглед на негативниот емоционален набој што се изразува во погрдите, очигледно е дека алокутивот изразен преку второто лице еднина претставува привилегирано изразно средство на погрдата. На оваа особина која важи и за македонскиот и за францускиот јазик треба да се додаде и посебната форма за вокатив кај именките во македонскиот јазик која се употребува исклучително за апострофирање било во функција на погрдување или пак асловување. Посебна одлика на погрдата претставува тонот на изговореното кој обично е доста повишен, отсечен и груб (како да го тепа противникот удирајќи по неговите ушни тапанчиња) или пак ироничен со цел да се омаловажи соговорникот.

**§ 24**. За постигнување на саканата цел, говорникот кој погрдува ги користи како најпогодни оние зборови и изрази кои ја обезвреднуваат личноста на соговорникот. Обезвреднувањата можат да се однесуваат на физичките особини, на психичките особини или пак на социјалниот статус на личноста на соговорникот. Меѓу бројните тематски домени од

---

[47] P. Guiraud: ***Les gros mots***, P.U.F., ("Que sais-je"), Paris, 1976, < 1 изд. 1975 >, стр. 35.

кои се црпат лексеми за погрдите секако најбогата е областа на анималните лексеми.

Во рамките на анималната лексика ентомолошките лексеми се доста погодни за изразување на споменатите негативни чувства во директно обраќање кон соговорникот. Тоа доаѓа од негативната референтна вредност што ја поседуваат инсектите.

---

Претставите за ситни, црни, влакнести суштества, со многу пипала и јаки вилици, кои постојано здодеваат, касаат и ја пијат крвта, а понекогаш знаат да бидат и отровни, се длабоко врежани во потсвеста на луѓето.

---

На тие претстави им соодвествува употребата на следните лексеми во францускито арго запишани во ***Новиот речник на погрди*** на Едуар 48 :

Ⓕ **larve**, (пр. **Espèce de larve!, Vous n'êtes qu'une larve!**) = «se dit d'un individu méprisable ou qui ne semble pas avoir atteint son plein épanouissement intellectuel», Ⓕ **morpion** (пр. **Espèce de sale morpion!, Vous n'êtes qu'un petit morpion!**) = «espèce de gamin mal élevé», Ⓕ **pou** (пр. **Vieux pou!**) = «Se dit d'un parasite, d'un individu qui paraît prêt à nous sucer le sang», Ⓕ **punaise** (пр. **Quelle foutue punaise!, La punaise!**) = «Se disait autrefois d'une femme de mauvaise vie. Se dit surtout aujourd'hui d'une personne désagréable, qui se plaît à enveniimer les querelles».

Постојат и бројни лексеми во македонскиот јазик кои се употребуваат како погрди :

---

[48] Сп. EDOUARD, Robert: ***Nouveau dictionnaire des injures***, Sand & Tchou, Paris, 1983, <1 изд. 1967>, 419 стр. Ова е прв специјализиран речник за погрди во францускиот јазик и една од поретките книги која се занимава со француските пејоративни зборови.

Што се однесува до прашањето дали треба да се предаваат во речниците и погрдните зборови или пејоративите воопшто овде ќе го спомeнеме мислењето на Арно и Никол во нивната ***Логика***. Тие велат: "*Со оглед на фактот што тие дополнителни мисли се толку значајни, и што толку снажно ги менуваат главните значења, би било пожелно оние што прават речници да ги забележат, и да предупредат, на пример, на зборови кои се навредливи, пријатни, остри, љубезни, нељубезни; или уште подобро да ги отстранат сосема тие зборови зашто секогаш е покорисно тие да не се знаат отколку да се знаат.*", (A. Arnauld & P. Nicole: ***La logique ou l'art de penser***, Flammarion, Paris, 1970, < 1 изд. 1662 >, стр. 135).

Ⓜ акреп (скорпија) = «грдо лице, плашило» (*РМЈ*), Ⓜ кокона = «нагиздана жена» (*РМЈ)*, Ⓜ крлеж = «скржав», Ⓜ оса = «лоша жена» (*РМЈ*), Ⓜпаразит = «дембел, готован» (*РМЈ)*, Ⓜ скакулец = «слаб, исушен човек», Ⓜ трут = «мрзливец, лежач, готован» (*РМЈ*), Ⓜ вошка = «досаден» (*РМЈ*), Ⓜ вошкар = «сиромашен, голтар» и др.

*«Ако лингвистичката анализа може да го предочи постоењето на системи на односи кои ја структурираат лексичката супстанца и кои го обликуваат нејзиното значење, тогаш не е апсурдно да се мисли дека говорителите можат да ги проникнат тие структури интуитивно и несвесно. Ако постојат тие структури - а тие постојат - и ако не се забележани, значи дека тие се несвесни; а ако му пркосат на времето и ако опстојуваат и покрај збиднувањата и неуправуваните трансформации на јазикот, значи дека тие всушност ја условуваат, а ние тоа да не го знаеме, таа еволуција.»*

P. Guiraud : ***Sémiologie de la sexualité***, str. 236.

# 1. КЛАСИФИКАЦИЈА НА ГОВОРНИТЕ ЕДИНИЦИ

Разгледувањето на говорната единица **погрда** во последните два параграфи од претходната глава природно нè воведе во главата која ќе се сосредоточи на говорните единици во кои се остварува фигуративното значење. Веднаш да кажеме дека ги прифаќаме ставовите на Гистав Гијом за позицијата на зборот во јазикот и во говорот. [6] Имено, зборот или лексемата претставува најголема единица на јазикот и најмала единица на говорот. Како основна единица на говорот, зборот истовремено претставува и синтаксичка категорија со оглед на тоа што во себе го содржи и значењето на зборовната група на којашто ѝ припаѓа. Според тоа сè она што се реализира во говорот претставува синтаксичка единица и обратно, синтаксичките единици се реализираат единствено во говорот.

## 1.1. Критериуми за класификација на говорните единици

**§ 25. За класифицирање на синтаксичките односно говорните единици потребно е да се воведат три критериуми кои ќе се применуваат истовремено. Тоа се следните критериуми : 1.**

---

[6] Sp. G. Guillaume: ***Leçons de linguistique de Guistave Guillaume, 1949-1950. Structure sémiologique et structure psychique de la langue française II***, Les Presses de l'Université Laval - Klincksieck, Québec - Paris, 1974, str. 101.

**број на елементи на единицата 2. функција на единицата 3. Меморираност на единицата.**

Според бројот на составните елементи-зборови, говорните единици можеме да ги поделиме во две групи: **еднозборовни** и **повеќезборовни**. Очигледно е дека овој критериум е недостатен бидејќи не може да го открие целото богатство на единиците.

Функцијата претставува најважен критериум кој служи како основа за организирање па според тоа и како основа за класифицирање на сите јазични и говорни единици. Потполно ја прифаќаме функционалистичката концепција на Малиновски според која «јазикот ги отсликува во својата структура стварносните категории кои потекнуваат од практичното држење на детето <...>.» [7]

И јазикот на возрасните ги одразува исто така функциите што тој е повикан да ги остварува. Според Халидеј јазикот обавува три функции и тоа : **1**. **идеациска функција** која му служи на говорникот да го вербализира своето искуство како и својот внатрешен свет;

**2**. **интерперсонална функција** која му овозможува на говорникот да го изрази својот однос према интерговорникот и да делува врз него а со тоа и да научи како полесно да ја изразува својата личност;

**3**. **текстуална функција** која му помага на говорникот својот внатрешен и надворешен говор да го обликува во уредена форма-текст и во сообразност со дадената ситуација. [8]

Со други зборови јазикот му служи на човекот полесно да ги обликува и изрази спознајните, чувствените и волните процеси што тој ги доживува во секојдневниот живот. Секоја од горните функции делува во секој вид говор но соодносот меѓу нив е различен во зависност од елементите на говорната ситуација.

Меморираноста е важен критериум кој може да биде разликувачки кај одредени единици во поглед на тоа дали соодветната единица претставува дел од речничкото благо на даден јазик или пак е изведена-

---

[7] Sp. B. Malinowski: "The problem of meaning in primitive languages", dodatok na knigata na C. K. Ogden & I. A. Richards: ***The Meaning of Meaning***, Kegan Paul, London, 1923. (citirano spored M. A. K. Halliday: "La base fonctionnelle du langage", ***Langages***, n. 34, 1974, str. 55).

[8] Sp. M. A. K. Halliday: "Language structure and language function", **in *New Horizons in Linguistics***, (edited by John Lyons), Penguin Books, Harmondsworth, 1970, str. 143.

во-говорот како што би рекла Орекјони. Меморираноста означува знаење на формата или на содржината или пак на обата елемента на дадената единица од страна на говорителите. **Знаењето** може да биде **пасивно** (на ниво на препознавање) или **активно** (на ниво на употреба). И пасивното и активното знаење може да биде **делумно** (доколку се знае само еден од елементите на единицата : формата или значењето) или **целосно** (доколку се знае и формата и содржината на единицата).

### 1. 2. Видови говорни единици

**§ 26**. Според горните критериуми единиците во кои се реализираат фигуративните значења на инсектите можеме да ги поделиме во три групи : **1. лексемски единици 2. фраземски единици** и **3. паремиски единици.**




Веднаш да кажеме дека во класификацијата се користени трите горни критериуми и тоа на следниот начин :

Лексемската единица ја дефинираме како **меморизирана** единица во која една (ентомолошка) лексема (збор) **самостојно** ја реализира својата **функција** во говорниот акт остварувајќи го притоа (фигуративното) значење на дадената лексема.

Фраземската единица или поточно (ентомолошката) фразема ја дефинираме како **меморизирана** единица во која една (ентомолошка) лексема го реализира своето (фигуративно) значење заедно со **друга(и) лексема(и)** при што сите заедно реализираат единствено синтетичко значење кое има одредена **синтаксичка функција** во рамките на еден говорен акт.

Паремиската единица или поточно (ентомолошката) паремија ја дефинираме како **меморизирана** единица во која една (ентомолошка) лексема го реализира своето (фигуративно) значење заедно со **други лексеми** при што сите заедно реализираат единствено синтетичко значење кое претставува **изведување на одредено говорно дејствие**.

## 2. ГОВОРНИ ЕДИНИЦИ СО ФИГУРАТИВНО ЗНАЧЕЊЕ

### 2. 1. Лексемски единици

Меѓу ентомолошките единици кои по пат на самостојно функционирање во говорниот акт ги остваруваат своите фигуративни значења среќаваме три категории лексеми: именки, придавки и глаголи.

#### А. Именки

Во оваа група можеме да изделиме три вида единици според значењето и функцијата на ентомолошката лексема: **анатомски лексеми**, **антропоними** и **квалификативи**. Со оглед на тоа дека критериумот за поделба на лексемските единици е семантичко-функционален, истите овие видови ќе ги постулираме и подоцна кога ќе зборуваме за фраземските единици.

##### а. Анатомски лексеми

§ 27. **Анатомските** лексеми означуваат делови на човечкото тело. Меѓу ретките ентомолошки лексеми кои се јавуваат во оваа функција ги наоѓаме француските лексеми: Ⓕ **mite** = «chassie, liquide visqueux qui s'écoule des yeux» (*Lexis),* Ⓕ **mouche** = «petite touffe de barbe juste en dessous de la lèvre inférieure» (*Lexis)* како и арготските Ⓕ **araignée** = «testicules» (*Argot du corps),* Ⓕ **asticot** = «clitoris» и Ⓕ **chenille** = «pénis

peu actif» (последните два примери се земени од *Dictionnaire érotique* на Guiraud).

Кај анатомските ентомолошки лексеми наоѓаме и три сложени именки. Сите три сложенки се изградени врз именката **mouche**:

Ⓕ **chasse-mouche** = «membre viril» *Oudin*), Ⓕ **mouchodrome** = «crâne chauve» (*Argot du corps)*, Ⓕ **tue-mouche** = «se dit d'une personne qui n'a pas l'haleine fraîche» (*Edouard)*.

Примери за анатомски ентомолошки лексеми (прости и сложенки) во македонскиот јазик не успеавме да најдеме.

### б. Антропоними

Во групата на ентомолошки лексеми - **антропоними** можат да се изделат две подгрупи: 1**. патроними** и 2. **прекари**.

**§ 28. Патронимите** се лексеми кои се веќе утврдени како фамилни имиња (по таткова линија). Тука можеме да ги споменеме следните ентомолошки патроними: патронимот Ⓕ **Abeille,** кој доаѓа од називот за пчела, би можел да претставува метафора за работливост и голема активност или пак метонимија, кон која се приклонува Albert Dauzat, за некој кој се бави со пчеларство; Ⓕ **Guespin**, кој доаѓа од називот за оса и кој, според Доза [9], го симболизира оговарањето; Ⓕ **Grillot**, кој доаѓа од називот за штурец и кој, повторно според Доза, претставува симбол на добро расположение како и на приврзаност кон огништето; Ⓕ **Lamouche**, кој доаѓа од називот за мува, го симболизира задевањето; Ⓕ **Papillon**, кој доаѓа од називот за пеперутка, претставува амблем за лежерност од секаков вид; Ⓕ **Poux**, кој доаѓа од називот за вошка, упатува на нехигиена; Ⓕ **Sauterau**, кој претставува машки род од називот за скакулец ја овоплотува живоста на држењето.

Кај Белгијанецот Eugène Vroonen [10] ги среќаваме и следните патроними: Ⓕ **Bourdon**, кој доаѓа од називот за бумбар, симболизира задевање, закачање; Ⓕ **Cafard**, кој доаѓа од називот за лебарка, симболизира

---

[9] Sp. A. Dauzat: ***Traité d'anthroponymie française. Les noms de famille de France***, (3 ème éd. revue et complétée par M. T. Morlet), Librairie Guénégaud, Paris, 1977, str. 195.

[10] Sp. Eugène Vroonen: ***Les noms des personnes dans le monde. Anthroponymie universelle comparée***, Editions de la Librairie encyclopédique, 1967, str. 462-463.

тага, меланхолија; Ⓕ **Fourmy**, доаѓа од називот за мравка, упатува на работлив човек; Ⓕ **Hanneton**, доаѓа од називот за мајски бумбар, симболизира краткотрајност; Ⓕ **Puche**, доаѓа од називот за болва, симболизира човек кој скокотка и пецка но и мал човек.

**§ 29. Прекарите** се такви лексеми кои му се придодаваат на името и кои можат со тек на време да прераснат и во фамилни имиња. Прекарите се блиски до квалификативите по тоа што и тие означуваат некоја особина на носителот, а од квалификативите се разликуваат по тоа што тие носат постојано исто значење во нивната функција на обраќање.

Фигуративните прекари се зборови кои на сликовит начин предаваат некое својство на носителот на прекарот и кај нив речиси при секоја употреба се активира метафората од која тие потекнуваат. Својствата што се застапени кај прекарите се многу повеќе негативни одошто позитивни. Меѓу многубројните референти што служат како семиолошки фигури при градење на прекарите се наоѓаат и инсектите. Она што беше наведено погоре кај примерите од Албер Доза важи и доколку тие називи се употребат како прекари. Овде ќе го спомeнеме прекарот Ⓕ **L'aragne** кој претставува стара форма за именката **araignée** = «**пајак**», што му бил даден на кралот Луј XI поради неговата надареност за интриги како и поради неговата подмолност. [11]

Од македонскиот јазик ќе ги наведеме прекарите од струмичкиот дијалект што ги приведува Димка Митева : Ⓜ **Буба Мара**, Ⓜ **Кокона** = «гиздавец», Ⓜ **Комар**, Ⓜ **Скачката** = «слаб човек», Ⓜ **Вошката** = «досаден човек», Ⓜ **Швељката** = «вид кокошкина вошка». [12]

Да го спомeнеме и прекарот Ⓜ **Мравка** кој е засведочен во Скопје и упатува на вреден и работлив човек. Една интересна група на називи кои се наоѓаат на преодот меѓу двете групи претставуваат називите на некои електрични состави, на разни друштва и здруженија. Имињата од овој раздел имаат својства на патроними (тие претставуваат единствено име за референтот) и на прекари (тие многу често се реметафоризираат). Во недостаток на француски примери ќе го наведеме најпрвин името на славниот англиски состав од шеесетите години Ⓜ **Бубачки** (Beatles) како и називот на македонската рок група Ⓜ **Бубамара**.

---

11 Sp. A. Dauzat: ***Traité d'anthroponymie française. Les noms de famille de France***, Librairie Guénégaud, Paris, 1977, str. 203.

12 Сп. Димка Манасиева-Митева: "Преглед на прекарите во Струмица", ***Македонски јазик***, год. XXIII/2, 1972, стр. 167, 169, 170.

### в. Квалификативи

**§ 30. Квалификативите** претставуваат зборови кои со тек на време низ процесот на говорна интеркомуникација се здобиле со одредена референтна вредност (позитивна или негативна) која станала дел од вредносното и конотативното значење на тие зборови. На тој начин квалификативите ги одредуваат референтите освен со денотативни и со вредносни семи при што со означувањето на референтот се изразува истовремено и односот на говорителите (општ или групен) кон референтите на јазичните единици. Според насоченоста на референтната вредност квалификативите можеме да ги поделиме во две групи: **мелјоративи** (квалификативи со позитивна референтна вредност) и **пејоративи** (квалификативи со негативна референтна вредност).

Примери на мелјоративи меѓу ентомолошките лексеми има многу малку како во францускиот така и во македонскиот јазик. Во корпусот ја пронајдовме лексемата: Ⓕ **fourmi** = «personne laborieuse, économe» (*Petit Robert)* како и некои лексеми од лексичко-семантичкото поле на пчелата: Ⓕ **abeille**= «симбол на работливост, мудрост» (Becherelle), Ⓕ **butiner** = «récolter» (*Petit Robert)*, Ⓕ **ruche** = «symbole de travail collectif très actif et organisé» (*Petit Robert)*.

Примери на пејоративи меѓу ентомолошките лексеми има многу како во францускиот така и во македонскиот јазик. Овде ќе наведеме само по неколку од двата јазика.

Така во француското арго ги среќаваме следните лексеми: Ⓕ **cafard** = «délateur, mouchard étym. le délateur, ou le simple indiscret qui s'intéresse trop à la conduite d'autrui, est dit "fouillemerde", d'un des noms populaires du cafard, insecte bousier» (*Esnault)*, Ⓕ **libellule** = «se dit ironiquement d'une dame de corpulence respectable» (*Edouard)*, Ⓕ **mante religieuse** = «se dit d'une mangeuse d'hommes, s'emploie aussi bien pour désigner une épouse possessive ou une mère castratrice» (*Edouard*), Ⓕ **mille-pattes** = «se dit d'une personne qu'il est aisé de faire marcher» (*Edouard* ).

Понекогаш јазиците си имаат формирано и посебни суфикси за означување на пејоративноста на лексемите. Таков е случајот со суфиксот *- **ard*** во францускиот јазик: Ⓕ **mouchard** = «1. espion, indicateur de police ; policier 2. p. ext. personne qui espionne quelqu'un, le surveille en vue d'une dénonciation» (*Grand Robert)*.

Еве и неколку примери од македонскиот јазик: Ⓜ **пајак** = «жесток експлоататор» (*РМЈ*), Ⓜ **пицајзла** = «оној кој се пика под кожа», Ⓜ **стршен** = «немирно, пргаво дете» (*РМЈ*), Ⓜ **скорпија** = «лоша жена» (*РМЈ*).

Да спомeнеме и еден пејоратив во македонскиот јазик кој води потекло оа глаголска фразема. Тоа е сложенката Ⓜ **лапнимува** (разг. «дрдорко») (*РМЈ*) која доаѓа од фраземата Ⓜ **лапа муви** («зборува во празно, дрдори») (*РМЈ*).

Калификативите може да се употребат во специфични говорни акти на директно обраќање - апострофирање на интерговорникот. Во тие говорни акти можат да се употребат и позитивните и негативните квалификативи односно лексемите со позитивна или негативна референтна вредност.

Доколку се употребат позитивни лексеми во говорните акти на апострофирање тогаш станува збор за **хипокористици**. Интересно е да се одбележи дека не успеавме да регистрираме ниту еден хипокористик од ентомолошката лексика во францускиот и во македонскиот јазик. За разлика од други видови животни чии називи често се користат како хипокористици (сп. на пр. во македонскиот јазик**: гулапче, жапче, куче, маче, пиле** и др. како и следните француски примери: **biche, bichette, chat, cocotte, poule)**, се чини дека инсектите не се податливи за галовна употреба.

Доколку се употребат негативни лексеми во говорните акти на апострофирање тогаш станува збор за **погрди.** [13] За погрдите веќе збору вавме (сп. **§. 23**) а тука можеме да формулираме заклучок дека на инсектите им се придава претежно негативна референтна вредност поради што и тие лесно влегуваат во употреба како погрди таму каде што говорникот изразува негативен интероднос кон интерговорникот.

---

[13] Сакаме да обрнеме внимание на тоа дека во нашата литература не е прифатен еден општ термин за овој вид единици ниту пак се вршени опстојни проучувања на таа проблематика. Така, Марко Китевски, проучувајќи ги погрдите во делата на Стале Попов, го употребува називот ***прекари*** (сп. М. Китевски: ***Стале Попов***, Наша Книга, Скопје, 1988, стр. 181-183), назив кој има веќе затврднато значење во ономастиката. Еве ја дефиницијата што ја понудува Меѓународниот комитет на славистите во книгата ***Основен систем и терминологија на словенската ономастика*** на стр. 173: "***име прекар*** *: дополнително, неофицијално сопствено име кое најчесто карактеризира лица, места или предмети итн. и се однесува на занимање, особини, потекло итн. на носителот на името; може, но не мора, да содржи позитивна или негативна оценка."*

Така инсектите, заедно со некои други видови животни, претставуваат богат извор за погрди како во францускиот така и во македонскиот јазик. [14]

### Б. Глаголи

**§ 31.** Што се однесува до глаголите од лексичко-семантичкото поле **ИНСЕКТИ**, францускиот јазик е многу побогат од македонскиот. Еве неколку примери на ентомолошки глаголи со фигуративно значење во францускиот јазик:

Ⓕ **bourdonner** = «*class. et litt.* murmurer, faire un bruit confus de voix» (*Lexis*), Ⓕ **butiner des informations** = «récolter» (*Lexis*), Ⓕ **cafarder** = «avoir des idées noires» (*Lexis)* и «1. dénoncer en secret 2. favoriser» (*Esnault)*, Ⓕ **écheniller un texte** = «le corriger, en faire disparaître toutes les imperfections» (*Lexis)*, Ⓕ **emmieler** = «importuner, emmerder» (*Lexis)*, Ⓕ **envenimer une discussion** = «y mettre de l'animosité, la rendre plus virulente» (*Lexis)*, Ⓕ **essaimer** = «émigrer dans d'autres pays» (*Lexis)*, Ⓕ **fourmiller** = «1. (sujet nom désignant un membre) causer une sensation de picotement; 2. (sujet nom d'être animé) s'agiter vivement, se remuer en grand nombre» (*Lexis)*, Ⓕ **miter** =«pleurnicher» (*Caradec)*, Ⓕ **moucharder** = «m. Surveiller en vue de dénoncer et, par extension, dénoncer» (*Grand Robert)*, Ⓕ **moucher** = «*class.* aller ça et là comme une mouche, circuler en tous sens» (*Lexis)*, Ⓕ **papillonner** = «*fam.* aller d'un objet à l'autre, d'une personne à l'autre sans s'arrêter» (*Lexis)*, Ⓕ **papilloter** = (sujet désignant les yeux, les paupières) «être animé d'un mouvement continuel, involontaire, qui empêche de voir distinctement» (*Lexis)*, Ⓕ **parasiter** = «vivre aux dépens de quelqu'un» (*Lexis)*.

Како што веќе рековме, македонскиот јазик има посиромашни деривативни можности за изведување глаголи од ентомолошки лексеми. Така во корпусот ги среќаваме само следните 5 глаголи: Ⓜ **брмчи** = «(подмет именката уши) чувствува некаков звук во ушите», Ⓜ **се закожурчува** = «се повлекува во себе, се оградува од надворешни влијанија» (*PMJ*), Ⓜ **се мува** = «1. *(разг.)* се движи со некаква цел и 2. *(жарг.)* (реципрочен глагол) се забавува», Ⓜ **паразитира** = «живее на туѓа сметка», Ⓜ **штрклее** = «беснее, лудува» (*PMJ*).

---

[14] Сп. го списокот на животните употребени како погрди во францускoто арго што го дава Едуар (Edouard, R.: ***Nouveau dictionnaire des injures***, Sand & Tchou, Paris, 1983, na str. 139-142).

### В. Придавки

**§ 32.** Можностите за изведување придавки од ентомолошка основа се минимални како во францускиот јазик а уште повеќе и во македонскиот јазик.

Во францускиот јазик ги среќаваме следните придавки :

Ⓕ **mielleux** = «péjor. d'une douceur hypocrite, affectée» (*Lexis*), Ⓕ **mité** (сп. го изразот : Ⓕ **avoir les éponges mitées** = «être atteint de tuberculose» (*Caradec*), Ⓕ **miteux** = «qui est d'une pauvreté pitoyable, misérable, d'apparence piteuse» (*Lexis*), Ⓕ **pouilleux** = «1. se dit d'une personne qui est dans la plus grande misère (souvent terme injurieux) 2. se dit d'un individu, d'un lieu qui est d'une saleté repoussante et plein de vermine» (*Lexis*), Ⓕ **térébrant** = «1. qui tend à pénétrer profondément dans les tissus 2. qui donne l'impression qu'une pointe s'enfonce dans la partie douleureuse» (*Lexis*).

Во македонскиот јазик ги наоѓаме следните придавки :

Ⓜ **бумбарест (пр. бумбаресто лице)** = «тркалезно лице» (*РМЈ*), Ⓜ **закожурчен (пр. закожурчени навики)** = «постојан, вкоренет» (*РМЈ*), Ⓜ **матичен (сп. матична катедра)** = «надреден, прворeден», Ⓜ **меден** = «сладок, пријатен» (сп. ја пословицата Ⓜ **Медената уста железни враќе отвор-ат** (*Каваев, 1930*).

Да споменеме дека ниту во францускиот ниту во македонскиот јазик не постои можност за градење сложени придавки како што е на пример во германскиот јазик каде што се среќаваат придавки од типот : Ⓕ **spinnefeind** = «(придавката е сложенка од именката **spinne** = «пајак» и од придавката **feind** = «непријателски»)».[15]

Еве го и табеларниот преглед на видовите ентомолошки лексемски единици со фигуративно значење :

---

15 За богатството на разните типови ентомолошки изрази со фигуративно значење во германскиот јазик споредете ја статијата на Ursula Pieper :"(ANIM, -HUMAN,...) ~ 'MENSCH' : Tierische metaphern", IN *STUDIA LINGUISTICA DIACHRONICA ET SINCHRONICA WERNER WINTER SEXAGENARIO,* MOUTON DE GRUYTER, BERLIN-NEW YORK-AMSTERDAM, 1985, STR. 635-656.




## 2. 2. Фраземски единици

Според својата функција, ентомолошките фраземски единици можат да бидат именски, придавски, прилошки и глаголски фраземи.

### А. Именски фраземи

Именските фраземи се оние фраземи кои означуваат супстантивни референти во говорните единици. Бројот на фраземите во кои учествуваат и ентомолошки лексеми е доста голем и во двата јазика.

Според референтите што ги означуваат именските фраземи можат да се класифицираат во три групи: **1. анатомски фраземи** 2. **фраземи за карактеризација на лица и 3. други фраземи.**

## а. Анатомски фраземи

**§ 33.** Интересно е да се одбележи дека како и кај ентомолошките именки со фигуративно значење ни тука не најдовме ниеден пример во македонскиот јазик за **анатомски фраземи**.

Во францускиот корпус ги среќаваме следните анатомски фраземи: Ⓕ **abbrevoir à mousches** = «une grande playe sur la teste où les mousches peuvent boire, vulgaire» (*Oudin)*, Ⓕ **barbe à poux** = «désignation plaisante d'une barbe fournie, frisée, etc.» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **bouteille à miel** = «testicules» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **cages à miel** = «oreilles» (*Argot du corps)*, Ⓕ doigts d'araignée = «*vx.* c'est-à-dire doigts d'une souplesse à faire craindre d'en être filouté» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **papillons d'amour** = «ventre: bourrelets de la taille» (*Argot du corps)*, Ⓕ **papillon du Sénégal** = «membre viril» (*Caradec)*, Ⓕ **repaire de morpions** = «poils du pubis» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **talle de guêpe** = «1. taille très fine».

## б. Фраземи за карактеризација

**§ 34.** Со **фраземите за карактеризација** се врши означување на лицето преку опис на некоја негова карактеристика. Всушност фраземите од оваа група ја вршат истата функција како и лексемските единици квалификативи кои се однесуваат на лица па оттаму би можеле да ги наречеме и **фраземи-квалификативи за лица**. Овие фраземи доколку носат негативна референтна вредност и доколку се употребат во говорни акти на обраќање-апострофирање стануваат **погрди** како и именските лексеми за кои веќе зборувавме (сп. **§ 23** и **§ 30**).

Така во францускиот јазик ги среќаваме следните именски фраземи за карактеризација: Ⓕ **araignée de bastringue** = «*XIX s*. invective, en style poissard, adressée à une fille qui fréquente les cabarets dansants» (*Gai parler)*, Ⓕ **araignée de confessional** = «*plaisamment,* bestiole, qui avec la grenouille de bénitier et punaise de sacristie, forme un trio peu ou prou sympathique, pour hanter les églises campagnardes» (*Gai Parler)*, Ⓕ **enculeur de mouches** = «on traite couramment de ce nom un forcené qui s'attaque à une oeuvre impossible ou (mais sans intention péjorative) un malin qui s'y entend comme pas un pour dépister les mouchards et les neutraliser» (*Edouard)*, Ⓕ **happe mouche** = «gobe mouche, injure, qui happe les mouches avec les dents comme le chien, homme désoeuvré» (*Rolland, t. 13, 160)*, Ⓕ **méchante chenille** = «personne maligne qui fait du mal pour le plaisir»

(*Gai Parler)*, Ⓕ **punaise de sacristie** = «*fam. péj.* bigote» (*Dictionnaire pratique)*, Ⓕ **sodomiseur de libellules** = «se dit d'un personnage délicat et raffiné qui ne trouve son plaisir que dans la difficulté. Forme littéraire de enculeur de mouches» (*Edouard)*.

Во македонскиот јазик сретнавме две фраземи: Ⓜ **цар на мувите** = «се вели иронично за човек кој не претставува ништо, а се прави важен» (*РМЈ*) и Ⓜ **гнидава глава** = «1. валкан 2. празноглав» (*РМЈ*).

### в. Други фраземи

**§ 35.** Во третата група на која ѝ дадовме неодреден наслов **други фраземи** спаѓаат оние именски фраземи кои означуваат референти од социјалниот живот на луѓето.

Така францускиот јазик нѝ ги нуди следните фраземи :

Ⓕ **jeu de puce** = «jeu d'enfant consistant à faire sauter dans une bile des jetons en appuyant sur le bord» (*Petit Robert)*, Ⓕ **lune de miel** = «les débuts du mariage; par extens. période de bonne entente entre deux groupes, deux partis, etc.» (*Dictionnaire pratique)*, Ⓕ **le miel et l'absinthe** = «opposition biblique: le miel étant le symbole de ce qui est doux et agréable et l'absinthe de ce qui est amère et toxique» (*Grand Robert)*, Ⓕ **pattes de mouche** = «caractères d'une écriture petite et illisible» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **poids mouche** = «1. catégorie des lutteurs jusqu'à 52 kg. 2. boxeur de cette catégorie» (*Lexis)*, Ⓕ **travail de ter-mite** = «travail de destructuion lent et obscur» (*Lexis)*.

Македонскиот корпус и тука не е штедар. Ги наведуваме единствените две именски фраземи од оваа група : Ⓜ **вошки со опашки** = «лаги» (*Цепенков)* и Ⓜ **вушлива глава** = «замрсена работа која тешко се приведува кон крај» (*Пеев: Дорјанскиот говор*).

## Б. Придавски фраземи

**§ 36.** Според структурата придавските фраземи можат да бидат **неспоредбени** и **споредбени**.

Меѓу неспоредбените фраземи ја наоѓаме француската придавска фразема Ⓕ **tendre aux mouches** = «(*XVII s.*) quelqu'un qui est sensible aux moindres incommodités et qui s'offense de peu de chose» (Lagane).

Споредбените придавски фраземи се застапени и во двата јазика но со малку поголема искористеност на ентомолошката лексика во францускиот јазик во однос на македонскиот.

Во францускиот корпус ги наоѓаме, меѓу другите, овие фраземи : Ⓕ **affairé comme une abeille** = «работлив» (*Kroumova)*, Ⓕ **agaçant comme un sac de puces** = «кој се закача, се задева» (*Sagesses du corps)*, Ⓕ **chétif comme une chenille =** «слабичок, исушен» (*Sagesses du corps)*, Ⓕ **étourdi comme un hanneton** = «fam. et vx. très étourdi (=непромислен, неразборит) (parce que le hanneton se cogne contre les obstacles)» (*Lexis)*, Ⓕ **fier comme comme un pou (sur son fumier)** = «très orgueilleux» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **fort comme une puce** = «нејак»(*Sagesses du corps)*, Ⓕ **laid comme une chenille** = «très laid» (*Sagesses du corps)*, Ⓕ **laid comme un pou** = «très laid» (*Lexis)*, Ⓕ **maigre comme un insecte** = «многу слаб» (*Kroumova)*, Ⓕ **maigre comme si on ne mangeait que des grillons** = «слабичок, исушен» (*Widmer)*, Ⓕ **plat comme une punaise** = «aplati, vaincu ou, plus souvent, d'une bassesse morale absolue» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **riche comme un pou borgne** = «сиромашен» (*Widmer)*, Ⓕ **sale comme un pou** = «très sale» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **saoul comme une tique** = «*vx.* complètement saoul, c'est-à-dire gorgé de vin comme la tique l'est de sang» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **sot comme un papillon** = «*arch.*» (*Rey-Chantreau)*.

Во македонскиот јазик, за разлика од француските примери со придавкие **fort** и **riche**, не среќаваме фраземи со антифраза. Меѓу споредбените македонски фраземи со ентомолошки единици ги изделуваме следните: Ⓜ **кроток кат муа** (*Пенушлиски: Малеш*), Ⓜ **мирен като мушичка** (*Пенушлиски: Малеш)*, Ⓜ **вреден како пчела** (*Остен, 1.3.1987)*, Ⓜ **досаден како мува,** Ⓜ **лут како оса** (*PMJ)*, Ⓜ **мирен како бубалка** (*PMJ)*, Ⓜ **нашминкана (дотерана) како кокона** «нападно нашминкана и дотерана», Ⓜ **потечен како бумбар,** Ⓜ **полн како пес со болви** = «богат» (*Поленаковиќ, 5120)*, Ⓜ **скржав како крлеж.**

### В. Прилошки фраземи

**§ 37.** Прилошките фраземи со ентомолошки лексеми се исклучително ретки. Така најдовме по еден пример на прилошка фразема за време и во двата јазика.

Во францускиот јазик тоа е фраземата Ⓕ **à l'aube des mouches** = «les quelques heures qui suivent le lever du soleil» (*Rey-Chantreau)*.

Македонскиот корпус нѝ ја дава фраземата Ⓜ **кога ќе се стрижат комарците** = «никогаш» (*Буг.-мак. речник)*.

### Г. Глаголски фраземи

Групата на глаголски фраземи е најбогата од сите групи како од гледна точка на разновидноста на структурите така и во однос на значењата што ги изразуваат тие фраземи. И глаголските фраземи ќе ги поделиме во две општи групи според нивната структура: **неспоредбени** и **споредбени глаголски фраземи**.

#### а. Неспоредбени глаголски фраземи

**§ 38. Неспоредбените глаголски фраземи** претставуваат говорни единици кои се создадени од најмалку еден глагол и една ентомолошка лексема. Во едно првично разгледување неспоредбените глаголски фраземи би можеле да се поделат во три групи според значењето на глаголот односно според односот меѓу подметот и ентомолошката лексема во глаголската релација. Така разликуваме фраземи во кои подметот се јавува како агенс т.е. игра активна улога во однос на инсектот (нив ќе ги наречеме **активни глаголски фраземи**), потоа фраземи во кои функцијата подмет ја извршува инсектот или пак во кои лицето-учесник во глаголската релација се наоѓа во неодредена или во пасивна положба во однос на инсектот (нив ги нарекуваме **неактивни глаголски фраземи**) и третиот тип фраземи го сочинуваат оние фраземи во кои доаѓа до сплотување на инсектот и лицето во едно со што метафората станува потполна така што дејството на инсектот сега му се припишува на човекот како агенс на тоа дејство (тие фраземи ги нарекуваме **сплотени глаголски фраземи**).

**§ 39.** Во **активните глаголски фраземи** среќаваме разни глаголи. Во францускиот корпус постојат голем број на активни глаголски фраземи со разни преодни глаголи меѓу кои најбројни се следните: **faire**, **chercher**, **manger**, **prendre**, **secouer** и др. Еве и неколку примери: Ⓕ **faire d'une mouche un éléphant** = «*vx.* exagérer les choses» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **chercher des poux à qqn (dans la tête de qqn)** = «lui chercher querelle pour de mauvaises raisons» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **manger des coquecigrus et des papillons rôtis** = «faire maigre chère. Le coquecigru est la petite graine du pin, à saveur amère, chez les paysans angevains» (*Gai parler)*, Ⓕ **prendre la mouche** = «se fâcher brusquement pour un sujet peu important» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **secouer les puces à qqn** = «lui faire de vigoureuses remontrances» (*Rey-Chantreau)* и др.

Во македонскиот корпус среќаваме **15** активни глаголски фраземи од кои најбројни се оние со глаголот **прави** (**3**) потоа следува глаголот **тепа** (**2**). Наведуваме некои примери: Ⓜ **прави од болвата бивол** = «преувеличува» (*РМЈ*), Ⓜ **тепа муви** = «работи без полза» (*РМЈ*) и др.

Интересно е да се одбележи дека нема ниедна непреодна глаголска фразема од оваа група, што е разбирливо со оглед на значењето т.е. активниот однос на подметот кој се јавува во функција на агенс на глаголската релација. Во тој поглед ја наведуваме фраземата Ⓕ **courir après les papillons** = «*vx.* s'occuper de choses futiles ou inutiles; s'agiter pour des riens» (*Rey-Chantreau)* во која предлогот après воведува еден посебен учесник на процесот во глаголската релација и го прави глаголот индиректно преоден.

Во активните глаголски фраземи среќаваме и повратни глаголи: Ⓕ **se piquer la ruche** = «se saouler» (*Argot du corps)* и Ⓕ **se mettre la pine à l'abri des moustiques** = «faire l'amour» (*Argot du corps)*.

Со последната фразема навлегуваме во една посебна подгрупа на активни глаголски фраземи кои се однесуваат на доменот на сексот. Покрај горната фразема во францускиот корпус најдовме уште неколку сексуални глаголски фраземи со ентомолошка лексема:

Ⓕ **enlever les toiles d'araignées** = «coucher avec une femme qui est restée chaste pendant longtemps» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **graisser sa punaise** = «se faire baiser» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **attraper les mouches** = «se dit d'une prostituée qui reste froide et indifférente sous l'étreinte du client» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **faire patte d'araignée** = «se masturber» (*Argot du corps)*, Ⓕ **taquiner le hanneton** = «masturber un homme» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **faire les puces** = «séance lesbienne exécutée devant une ou plusieurs personnes payantes par deux pensionnaires de maison de prostitution» ( *Dictionnaire érotique)*.

Во македонскиот јазик сретнавме само еден пример во кој се искористува сексуалната сфера како семиолошка фигура. Се работи за фраземата Ⓜ **мува во лет може да изебе!** која означува «вешто, умешно лице со големи физички способности».

Истата ситуација на искористување на сексуалната ентомолошка фигура ја наоѓаме и во следната француска глаголска фразема : Ⓕ **enculer les mouches** = «pousser très loin l'analyse, pinailler» (*Caradec)*.

Кога сме веќе кај споредбите меѓу француският и македонскиот јазик да ја спомeнеме и аналогијата во структурата (негација) и во значењето меѓу француската глаголска фразема Ⓕ **il ne ferait pas de mal à une mouche** = «il est incapable de faire du mal à qui que ce soit» (*Rey-Chantreau)* и македонската Ⓜ **ни на мрава не гази** = «добар, благ карактер» (*PMJ*).

**§ 40.** Во **неактивните глаголски фраземи** спаѓаат најпрвин оние фраземи во кои инсектите имаат функција на **агенс.** Такви фраземи во францускиот јазик се следните: Ⓕ **son gazon est mité** = « argo. ќелав е» (*Рецкер*), Ⓕ **les araignées ont fait leur toile sur nos dents** = «XVII s. il y a long temps que nous n'avons mangé» (*Oudin)*, Ⓕ **va te faire téter les yeux par les mouches vertes** = «va te faire voir ailleurs» (Mille et un mots calédoniens), потоа фраземите во чија основа се содржи глаголот **piquer**: Ⓕ **être piqué (mordu) de la tarentule** = «*vieilli (XVIII s.* Voltaire) être dans une ex- trême agitation. La piqûre de cette araignée passait pour provoquer des troubles nerveux. La locution peut aussi être suivie d'un substantif et signifie alors "éprouver un vif engoument pour ..."» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **quelle mouche le pique (l'a piqué)?** = «pourquoi se fâche-t-il brusquement. La piqûre d'insecte correspond ici au sursaut de colère» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **n'être pas piqué des hannetons** = «s'applique à une certaine vérité dont on est convaincu et qu'on entend dire à autrui avec une certaine verdure» (*Gai parler)*.

Глаголот **piquer** и самостојно употребен се има веќе затврднато во значење на «удрен, чукнат» што се гледа од следниот пример Ⓕ **tu n'es pas un peu piqué!** = «textuellement : "N'es-tu pas attaqué par les insectes ? = un peu timbré, dingue, fou"» (*Edouard)* како и фраземите засновани врз глаголот **manger (bouffer)**: Ⓕ **être mangé des mouches** = «изложен е на постојани навреди» (*Рецкер)*, Ⓕ **se laisser manger aux poux** = «*vx.* très très sale» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **s'il se fait beau, les poux le mangeront** (*Sagesses du corps)*, Ⓕ **être bouffé aux mites** = «ne plus être de la première fraîcheur» (*Edouard)*.

Во македонскиот јазик среќаваме исто така неактивни глаголски фраземи во кои инсектите имаат функција на агенс: Ⓜ **оса го уапала за јазико** = «пелтечи поради пијанство» (*Поленаковиќ, 4809*), Ⓜ **мед му тече од устата** = «зборува мило и пријатно» (*Пеев: Фразеолошки изрази)*, Ⓜ**на мрави вјаат** = «врви многу securely пополека и прашање е ќе дојде ли» (*Пенушлиски*), Ⓜ **мрави м' пулазаа** = «се наежив (од страв, непријатност, морничавост)» (*Пеев: Кукушкиот говор*), Ⓜ **полазува некого (туѓа) вошка** = «се збогатува ненадејно» (*PMJ*), Ⓜ **кацнала му на носо муа** =

«му се случила некаква непријатност» (*Поленаковиќ, 2874*), Ⓜ **флезе му муа (бумб'р) у глав'та** = «му дошла некаква неразумна и безполезна мисла» (*Пеев: Фраз. од Струмичко)*, Ⓜ **вошките гу-јагаа** = «беше многу сиромав» (*Пеев: Кукушкиот говор)*.

Во неактивните глаголски фраземи спаѓаат и оние фраземи во чија основа се наоѓаат глаголите: **avoir / има** и **être / е**. Во оваа подгрупа има повеќе глаголски фраземи а ние ќе наведеме неколку.

Меѓу француските фраземи ги среќаваме: Ⓜ **avoir des fourmis (dans les jambes ...)** = «sentir des picotements dus à la mauvaise circulation du sang» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **avoir une araignée au plafond** = «être un peu fou» (*Lafleur)*, Ⓕ **avoir un moustique dans la boîte à sel** = «fou» (*Argot du corps)*, Ⓕ **être tout sucre, tout miel** = «être doucereux; se montrer d'une excessive amabilité» (*Lafleur)*, Ⓕ **être la bête noire de quelqu'un** = «personne ou chose que l'on déteste» (*Lafleur)*.

На последниот француски пример му соодветствуваат следните две македонски глаголски фраземи со глаголот **е**: Ⓜ **муу уф-м'тница ме-ј** (мува во матеница ми е) = «одвратен ми е, не можам да го гледам» (*Пеев: Кукушкиот говор*) и Ⓜ **мушичка си ми пред очите** (*Пенушлиски: Малеш)*.

И глаголот **има** е претставен со два примера: Ⓜ **си ја има мувата на капата** = «чувствува вина, има направено нешто лошо» (*РМЈ*) и Ⓜ **има бумбари во главата** = «преокупиран е со глупави мисли» (*Пеев: Фраз. изрази во мак. јазик*).

**§ 41.** Последната подгрупа од обичните глаголски фраземи ја нарековме **сплотени глаголски фраземи**. Кај овие фраземи повеќе не станува збор за односот меѓу човекот и инсектите туку семиолошката фигура поприма сосема друго руво. Имено, сега целосниот процес (што го изведуваат инсектите сами или врз други животни) станува фигура при што целото дејствие на инсектот симболизира (отсликува) човечко дејствие. Овој тип фраземи се помалубројни од другите подгрупи.

Така во францускиот корпус среќаваме повеќе сплотени глаголски фраземи: Ⓕ **avoir un fil à la patte** = «être attaché à qqn d'une manière un peu forcée, comme les hannetons que les gamins font tournoyer en l'air au moyen d'un fil» (*Gai parler)*, Ⓕ **avoir des antennes** = «avoir de l'intuition, percevoir avant les autres» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **se brûler à la chandelle** = «se laisser abuser par des apperences trompeuses» (*Trésor*), Ⓕ **s'enfermer (se retirer...) dans son cocon** = «s'isoler, se retirer» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **lâcher son**

**venin** = «éjaculer» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **sortir de sa chrysalide** = «sortir de l'obscurité, prendre son essor» (*Lexis)*, Ⓕ **tisser des toiles d'araignée** = «tendre des pièges, dresser des embûches» (*Bescherelle)*.

Македонскиот јазик ги нуди следните сплотени фраземи: Ⓜ **фаќа некого во своите мрежи** = «намамува и остварува нешто со итрина», Ⓜ **лока (цица, пие, шмука) крв некому** = «експлоатира безмилосно» (*РМЈ*), Ⓜ **се заплеткува во пајажина (од закони и прописи)** = «бидува оневозможен да го продолжи дејствувањето».

## б. Споредбени глаголски фраземи

§ 42. **Споредбените глаголски фраземи** претставуваат такви фраземи во кои процесот што му се припишува на подметот а што е означен со глаголот се споредува експлицитно со друг процес. На тој начин се доаѓа до модификација на обичните глаголи а да не биде неопходно создавањето нови глаголи, што претставува голема економичност во јазикот. Да кажеме дека овој тип глаголски фраземи е застапен со многу примери како и тоа дека во нив учествуваат сите видови глаголи (преодни, непреодни и повратни).

Француската фразеологија нѝ нуди доста примери од овој тип фраземи меѓу кои ги изделуваме следните: Ⓕ **s'agiter (être excité) comme une puce** = «implique une activité brusque et désordonnée» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **bicher comme un pou** = «*fam.* être ravi, jubiler» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **être marié comme les hannetons** = «vivre en concubinage» (*Dictionnaire érotique)*, Ⓕ **se jeter sur quelque chose comme une nuée de sauterelles** = «dévorer tout» (*Petit Robert)*, Ⓕ **puer comme une punaise** = «*vx.* sentir extrêmement mauvais» (*Rey-Chantreau)*, Ⓕ **rire comme un tas do mousches** (*Rolland, t. 13, 168 : Rabelais)*, Ⓕ **vivre comme une larve** =«d'une vie purement végétative» *(Rey-Chantreau).*

Од македонскиот корпус ги претставуваме следните споредбени фраземи: Ⓜ **врие како во кошница** = « има многу народ» (*Остен, 1.3.-1987*), Ⓜ **те љубат момите колку магарињата муите** = «подбив кон оние момци што наивно си мислат дека момите се вљубуваат во нив» (*Поленаковиќ, 6152)*, Ⓜ **надул се като в'шка на т'пан** = «се крева, се перчи» (*Поленаковиќ, 3998)*, Ⓜ **оди како да брои мравки** = «оди многу пополека», Ⓜ **ко на б'лви да седи** = «немирен е, потстанува од место» (*Каваев, 4088)*, Ⓜ **се собира како оси на мед** = «се собира во голем број и настрвено» (*РМЈ)*.

Еве го и табеларниот преглед на видовите ентомолошки фраземски единици со фигуративно значење :




## 2. 3. Паремиски единици

**§ 43.** Паремиските единици, како единици кои претставуваат комплетни самостојни говорни дејствија, го сочинуваат паремиското рамниште на говорот. Концепцијата за посебно паремиско рамниште на говорот, која била инстинктивно насетувана со векови station наназад од страна на лексикографите, доби во поново време теориска разработка од разни страни и особено во трудовите на Пермјаков. Пермјаков врши разграничување меѓу три рамништа во говорот (лексемско, фраземско и паремиско) врз основа на два критериуми: еден структурален и еден семиотички.[16] Според **структурниот критериум** сите единици се делат во

[16] Sp. G. L. Permyakov: ***From proverb to folk-tale. Notes on the general theory of cliché***, Nauka, Moscow, 1979, na str. 138 i *passim*.

две групи: **1**. еднозборовни (лексемски) и **2**. повеќезборовни (фраземски и паремиски). Според **семиотичкиот критериум** единиците се делат исто така во две групи: **1**. единици кои означуваат единечни поими т.е. служат како знаци на поединечни предмети (зборови и фраземи) и **2**. единици кои означуваат ситуации т.е. служат како знаци на ситуации или на релации меѓу предмети (паремии).

Така, тргнувајќи од фактот дека станува збор за огромен број на клиширани форми на изразување (формули), Пермјаков се одлучува за некои резови во ткивото на формулите за да добие одредена хомогеност на паремиското рамниште. Имено, Пермјаков одредува дека паремиското рамниште може да го сочинуваат само единици кои не се многу големи односно единици кои горедолу одговараат на должината на пословиците (и терминот **паремија** доаѓа од старогрчкиот збор παροιμια со значење «пословица»), а за да го оправда тој свој став Пермјаков го воведува критериумот на сложеност на ситуациите што се претставени во единиците. Така, во паремии се приклучуваат сите оние единици кои содржат една сцена или пак краток дијалог (во паремии спаѓаат, меѓу другите, и басничките, едносценските анегдоти и гатанките) додека сите други поголеми единици претставуваат исклучително фолклорни единици (басните, анегдотите, сказните, разните видови приказни и др.).

Паремиите, како што тврди Пермјаков, претставуваат единици кои се наоѓаат во меѓупозиција меѓу јазичните и фолклорните единици или, уште поточно речено, тие припаѓаат истовремено и на јазикот и на фолклорот па оттаму тие претставуваат предмет на проучување и на лингвистиката и на фолкорот.

Според нас, во принцип, не постојат разлики меѓу паремиските и фолклорните единици, односно сметаме дека сложеноста на сцените не треба да биде дистинктивен признак. Сите меморизирани единици поголеми од фраземата припаѓаат на паремиското рамниште и претставуваат рамноправни елементи на говорната интеркомуникација. Разликата меѓу нив се состои токму во нивната различна функција во говорната интеркомуникација: некои од нив се јавуваат како делови од други говорни дејствија (на пр. пословиците, афоризмите, практичните совети) додека други претставуваат самите тие одредени говорни дејствија (гатанки, вицеви и др. или поточно погодувањето гатанки, кажувањето вицеви итн.). На тој начин компетенциите на фолклористите завлегуваат во областа на лингвистиката (преку паремиските единици од најмала сложеност), додека лингвистите легитимно можат да ги проучуваат и оние паремиски единици за кои досега многу поголем интерес пројавиле фолклористите.

**§ 44.** Според Пермјаков значи паремиите претставуваат повеќе-зборовни меморизирани говорни единици кои означуваат едносценски ситуации или релации меѓу предмети. Врз база на една ваква дефиниција Пермјаков го постулира постоењето на паремиското рамниште за кое вели дека поседува најмалку **24** разни видови на паремиски говорни единици меѓу кои ги наведува следните: **поговорки, присловија, пословици, афоризми, гатанки, претскажувања, практични изреки (економски, правни, медицински), толкувања на соништа, верувања, прашанки, благослови, велеризми, клетви, баења, здравици, заклетви, закани, бесмислици, кажувања без крај**, **смешни одговори, додавања, проблеми, досетки** (Пермјаков ги нарекува **смешни загатки**), **задевки** (Пермјаков ги нарекува **смешки со замка**). 17

**§ 45.** Големи се разликите меѓу разните видови паремиски единици. За подобро воочување на нивните меѓусебни сличности и разлики, Пермјаков воведува уште три параметри: степенот на кохезија меѓу елементите на единицата, видот на мотивираност на вкупното значење на единицата и видот на прагматичка функција на единицата.

Според **степенот на кохезија** меѓу елементите на единицата паремиите можат да бидат **синтетички** и **аналитички**. Кај синтетичките паремии постои голема кохезија меѓу составните елементи која ѝ дава на целата единица дополнително значење кое е пошироко од збирот на значењата на нејзините елементи. Обратно, кај аналитичките паремии степенот на кохезија е многу мал така што целокупното значење на единицата е еднакво на збирот на значењата на нејзините елементи. Токму според овој критериум можат да се разграничат во две групи (синтетички, од една страна, и аналитички единици, од друга страна) следните паремии: фраземите, од една страна, и фраземските колокации, од друга страна, пословиците и афоризмите, од една страна, и претскажувањата и практичните изреки, од друга страна, гатанките и прашанките, од една страна, и проблемите и енигмите, од друга страна.

**§ 46.** Според **видот на мотивираност** на вкупното значење на единицата паремиите можат да бидат **фигуративно (сликовно) мотивирани** и **директно мотивирани**. Кај фигуративно мотивираните паремии значењето на единицата произлегува од фигурата која ги поврзува составните елементи на единицата и која ѝ придава на единицата значење кое е поинакво од директното односно од етимонското значење на елементите што ја сочинуваат фигурата. Со овој критериум можат да

17 Sp. G. L. Permyakov: ***From proverb to folk-tale***, Nauka, Moscow, 1979, str. 141.

се разликуваат две групи на паремии: фигуративно мотивирани и директно мотивирани паремиски едници. Така, се разликуваат поговорки наспроти присловија (во последниве спаѓаат пред сè споредбените фраземи од типот бел како снег), пословици наспроти афоризми, баснички наспроти анегдоти.

**§ 47.** И говорната активност на луѓето претставува дел од стварноста како што се тоа надворешниот свет, внатрешниот свет и општествениот живот на луѓето. Како што човекот разликува разни предмети во континуумот на природата така тој разликува и разни појави од континуумот на својот внатрешен и општествен живот.

Говорната активност, како област која им припаѓа подеднакво и на внатрешниот свет и на општествениот живот на луѓето, се обликува според потребите на единките во нивниот заеднички живот. Од потребите на луѓето извира целта на говорното дејствие а целта (заедно со статусот на интерговорниците) ја одредува формата (видот на говорната единица) и содржината на говорното дејствие. Прифаќајќи ги принципите на функционалистичката теорија во антропологијата воопшто како и во говорот посебно, Пермјаков го воведува и параметарот **прагматичка функција** на паремиите кој е основен двигател за создавањето, преобликувањето и исчезнувањето на паремиските единици.

Пермјаков постулира **7** (седум) главни функции на паремиските единици во говорната интеркомуникација. Секоја од овие седум функции може да биде присутна кај секоја паремија како што и секоја паремија може да ги поседува сите функции. Меѓутоа, иако поседуваат по повеќе функции, паремиите секогаш имаат по една функција која е **доминантна** и која го одредува видот на паремијата. Еве ги тие функции:

**1**. **Моделирачка функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција (пословични изреки, велеризми, баснички и едносценски анегдоти) остваруваат говорен (или мисловен) модел односно шема на некоја реална или логичка ситуација.

**2**. **Образовна функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција (практични изреки, гатанки, проблеми, енигми и брзозборки) нè запознаваат со сликата на светот, со правилата на однесување, со некои правила на расудувањето, со правилниот изговор и др.

**3**. **Предвидувачка функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција (претскажувања, верувања, толкувања на соништа, пророштва) имаат за цел да ја предвидуваат иднината.

**4**. **Магична функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција (враџби, баења, клетви, благослови, здравици, заклетви како и некои закани) тежнеат да предизвикаат одредено посакувано дејствие со помош на зборовите како и да ја наметнат волјата на нивниот изведувач врз други луѓе.

**5**. **Одречна функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција (бесмислици, кажувања без крај, смешни одговори и додавања) се насочени кон тоа да кажат нешто а притоа да не кажат ништо, да одбегнат одговори на несакани прашања или пак да се спротистават на аргументите на противникот.

**6**. **Забавна функција** - паремиите што ја поседуваат оваа функција како доминантна (смешни изрази и смешни гатанки, задевки) се употребуваат за да ги забавуваат слушателите.

**7**. **Украсна функција** - оваа функција, како основна функција која е присутна во сите паремии но не е доминантна во ниедна во нив, има за цел да ги разубави (украси) говорните единици.

Функциите што ги предлага Пермјаков за паремиските единици во многу нешто наликуваат на функциите што ги предложил Јакобсон за јазикот. [18] Се разбира дека работата на Пермјаков била доста поедноставна со оглед на тоа дека бројот на паремиските единици (посебно оние класичните што биле запишувани од паремиографите) е далеку помал од вкупната говорна активност на луѓето. Од друга страна, очигледно е дека и лингвистичката и паремиолошката класификација се комплементарни со оглед на тоа што нагласката во секоја од нив е поинаква. Така, Јакобсон ја објаснува природата на говорот воопшто врз основа на основните елементи на говорната интеркомуникација, додека Пермјаков ја заснова својата поделба многу повеќе врз конкретната разновидност на содржината на паремиските единици во зависност од конкретната цел на секоја од нив (оттаму и називот што го дава Пермјаков за овој параметар).

Еве го и табеларниот преглед на прагматичките функции на паремиите:

[18] Sp. R. Jakobson: "Linguistique et poétique", **in** ***Essais de linguistique générale***, Éditions de Minuit, Paris, 1963, str. 209-248.




**§ 48.** Поголемиот дел од единиците што ги набројува Пермјаков веќе биле запишувани и проучувани во македонската фолклористика и лингвистика, а кон оваа листа можеме да додадеме и други паремии регистрирани во македонските збирки: **брзозборки, залагалки, броеници, пцости,** [19] **заспивалки.** [20]

Овде ќе проследиме само некои паремиски единици во францускиот и во македонскиот јазик кои содржат ентомолошки лексеми со

---

[19] Трите последни видови се наоѓаат групирани кај Марко Китевски во групата **говорни игри** (во која тој ги наведува и **закачките** но нив не ги проучува ниту пак дава примери). Инаку Китевски ги класифицира паремиите во македонскиот јазик (тој го употребува терминот **кратки говорни народни умотворби**) во десет групи: пословици и поговорки, гатанки, прашанки, благослови, здравици, клетви, заклетви, баења, говорни игри (со четирите подвида) и пцости. (сп. М. Китевски: ***Фолклорни бисери***, Македонска книга, Скопје, 1988, стр. 11)

[20] Петко Домазетовски и Илија Китановски објавуваат неколку заспивалки (заедно во една група со залагалки) во нивната книга: ***Патор, патор ноџиња***, Детска радост, Скопје, 1983, на стр. 9-22. Инаку, во нивната книга авторите објавуваат, покрај другото, и примери од следните паремии (групирани во групи) : **поговорки и гатанки, задевки-досетки-прашанки, брзозборки** и **броенки.**

фигуративно значење и кои се застапени со по неколку примери во корпусот. Тоа се следните паремии: афоризми, гатанки, клетви, пословици, предвидувачки паремии и вицеви.

### А. Афоризми

**§ 49.** Пермјаков го дефинира афоризмот како паремија која наликува на пословицата по степенот на кохезија (и двете се синтетички единици за разлика на пр. од претскажувањата и практичните изреки кои се аналитички) но која се разликува од пословицата по видот на мотивираност (афоризмот се заснова на директна општа мотивираност додека пословицата се гради врз фигуративна мотивираност на општото значење).

За разлика од Пермјаков многу други автори го употребуваат терминот "афоризам" во пошироко значење на «концентрирана, синтетска мисла за која и да е појава во човекот и околу него» и под тој поим подведуваат разни говорни форми како што се: епиграмите, епитафите, мудрите изреки, пословиците и сентенците. [21]

Во денешно време афоризмот се сфаќа како говорна форма во која на духовит начин се изнесува став за одредена појава од животот. [22] Во таа смисла веќе постои посебен книжевен жанр **афоризам** во кој се огледуваат многубројни автори во Македонија. Треба да напоменеме дека во француската литература не се употребува зборот **aphorisme** [23]

---

21 Горната дефиниција и класификација ја предлага Ѓуро Шнајдер, еден од авторите на книгата ***Velika enciklopedija aforizama*** (pripremili za {tampu Plemen~i} i [najder)(4 izd.), Prosvjeta - Globus, Zagreb, 1984, на стр. 5. Оваа концепција која се заснова претежно на ексцерпција на литературни дела е застапена и во многу други антологии. Овде ќе споменеме една српска антологија: Jasmina Puljo: ***Biseri mudrosti,*** Sportska knjiga, Beograd, 1984, (1 izd. 1977) и две француски: ***Dictionnaire des citations françaises et étrangères***, Librairie Larousse, 1980, (од повеќе автори) и Karl Petit: ***Le dictionnaire des citations du monde entier***, Marabout, 1978.

22 Така Васе Манчев ја дава следната одредница за афоризмот: "*Афоризмот како специфична рефлексивна форма отвора нови можности за откривање на оние вистини што на хуморен план го дискредитираат конвенционалното мислење и однесување*". (Сп. В. Манчев - Предговор на книгата на Тодор Јовчевски: ***Мудростиите на еден фрик***, КММ, Скопје, 1987, на стр. 5).

23 Во англиската традиција постои зборот "**велеризам**" кој упатува на посебен вид духовити изреки кои биле негувани од многу автори а посебно од Weller според кого тие го добиле и името. Велеризмите се еден посебен вид афоризми, со

со истото значење како во македонскиот јазик туку за тој жанр се користи називот **mot d'esprit.** [24] Во последните децении во Франција се појавија бројни антологии на афоризми од кои ќе ги спомeнеме следните: Jean Delacour: **Tout l'esprit français. Dictionnaire humoristique,** Albin Michel, Paris, 1974; Jean-Paul Lacroix: **H comme humour,** Le livre de poche, Paris, 1983 и P. Héraclès: **Le petit macho de poche**, Le cherche midi éditeur, Paris, 1984.

**§ 50.** Афоризмите претставуваат такви говорни форми кои имаат свои автори за разлика од народните паремиски единици чии автори се непознати. Со таа своја особина тие навлегуваат во сферата на индивидуалното творештво и претставуваат поле на истражување на книжевната наука. Меѓутоа, ние на афоризмите им приоѓаме од поинаков агол: нашето интересирање е свртено кон семиолошката подлога врз која се заснoваат афоризмите.

И афоризмот, како и пословицата, често се заснова на одредена семантичка фигура. Меѓутоа, додека кај пословицата семантичката фигура се протега низ целата паремиска единица (на пр. метафора, метонимија, алузија и др.), кај афоризмот фигуративното значење многу често ја зафаќа паремиската единица само делумно (на ниво на одредена лексема или фразема но не ретко и на првобитна пословица) и тоа служи најчесто како контрапункт за друго значење кое се надоврзува не на фигуративното туку на етимонското значење на дадената единица (лексема, фразема или пословица). Оваа честа постапка кај афоризмите, што би можеле да ја наречеме **разградување на фигуративното значење**, е опишана од страна на Пјер Гиро како «блокирање на фигуративното значење при што се зема изразот во неговото буквално значење». [25] Афоризмот на многу убедлив начин ја прикажува на дело двосмисловноста и претставува само еден книжевен пример на инаку

---

тријадна структура, кои подвргнуваат на потсмев некоја мудра изрека од типот: *Добродела е во средината, рече ѓаволот седнувајќи меѓу две проститутки.*

[24] И оваа концепција има свои бројни приврзаници. Да споменеме некои македонски афористичари: Д. Грумар, М. Ѓорѓијоски, Т. Јовчевски, Д. Е. Лешниковски, Ж. Павлов, В. Полазаревски, Љ. Силјановски, Б. Смаќоски и др. кои објавувале и објавуваат свои афоризми во весници (**Остен, Студентски збор, Лик**), на радио или во посебни книги. Во Франција овој жанр има голема традиција а тука ќе спомeнеме неколку познати афористичари: M. Achard, A. Allais, R. Bacri, T. Bernard, A. Birabeau, L. Bourliaguet, A. Capus, F. Cavanna, G. Courteline, P. Dac, F. Dard, J. Delacour, M. Donnay, G. Elgozy, S. Guitry, H. Jeanson, A. Karr, G. Le Bon, Noctuel, R. Pierre, A. Prévot, J. Renard, J. Rostand, Valtour, A. Willemetz, Willy, G. Wolinski.

[25] Sp. P. Guiraud: ***Les jeux de mots***, P.U.F., (coll."Que sais-je"), Paris, 1976, str. 11.

доста честата употреба на двосмисловноста во говорната интеркомуникација.

На тој начин можеме да кажеме заедно со Мари Витоз Кануто дека присуството на двосмисла во исказот создава одредена напнатост, исчекување кои исчезнуваат во оној момент кога интерговорникот ја расветлува смислата на исказот при што и напнатоста се претвора во задоволство. [26] Двосмислата предизвикува напнатост, напнатоста претставува изненадување а изненадувањето е основен двигател на смеата. Притоа «добиениот ефект е пропорционален на распонот меѓу двете измешани значења» како што вели Лор Езбоа. [27] Кога сме веќе кај смеата да споменеме уште една постапка за предизвикување комичен ефект. Се работи за афоризми кои по форма наликуваат на дефиниции но во кои наместо да се наведат суштествените особини на референтот се прикажуваат некои признаци кои спаѓаат повеќе во сферата на неочекувани осообини на дадениот референт. Тоа е на пример случај со афоризмот: Ⓜ Пчелата е едно тревопасно животно од кое се прави мед (*Остен, 27.12.1970*) .

Причината поради која ги разгледуваме афоризмите како паремиски единици, наспроти нивното индивидуално потекло, не лежи само во фактот што и тие стануваат меморизирани единици кои можат да се репродуцираат како такви во говорната интеркомуникација и кои со текот на времето имаат шанси да прераснат во пословици, туку пред сè во нивната семиолошка подлошка. Имено, нашата теза, на која ќе се навратиме и во следната глава, е дека **афоризмите (како и некои други форми на вербално и мешано изразување: баснички, басни, прашанки, гатанки, карикатури и др.) се засноваат на оние референцијални семи на зборовите кои се имаат здобиено со одредена референтна вредност и кои се основа за фигуративните значења на тие зборови во дадена говорна заедница.**

**§ 51.** Македонскиот корпус во базата содржи над **20** афоризми со ентомолошки лексеми. Во афоризмите се среќаваат следните инсекти според бројноста (од најзастапениот па надолу): пчелата, мравката, штурецот, вошката, мувата, пајакот, мушичката и инсектот. Еве неколку македонски афоризми:

---

26 Sp. Marie-B. Vitoz Canuto: ***Si vous aviez votre mot à dire***, A.-G. Nizet, Paris, 1983, str. 94-95.

27 Sp. Laure Hesbois: ***Les jeux de langage***, Editions de L'Université d'Otawa, Otawa, 1986, str. 110.

1. Ⓜ Само на трутовите секој месец им е меден месец (*Хихирику, 9.03.19-86*)
2. Ⓜ Формула за социјализам: интеграција меѓу штурец и мравка (*Остен: В. Толевски, 15.11.1986)*
3. Ⓜ Секоја вошка се бори за својата глава *(Хихирику, 12.07.1987*)
4. ⓂПокрај толку спрејови просто е чудно како можат да постојат писатели со мушички во главата (*Екран бр. 82: П. Т. Бошковски*)
5. Ⓜ Ако тргнеш по мува, ќе те однесе - в ресторан (*Екран: С. Штерјоски, 17.03.1978)*.
6. Ⓜ Не правете од мравка вол. Волови и така има многу (*Екран, 11.06.1983*)
7. Ⓜ Прво се зема мерка на паразитите а потоа се мери трудот (*Остен, 3.11.1989: Д. Е. Лешникоски*)
8. Ⓜ Своите најостри осила нашите соговорници ги "камуфлираат" со насмевка (*Екран, 13.04.1979 )*

Од горните примери се гледа дека третиот и петиот афоризам се градени врз формата на класичните пословици што само ја засилува нивната уметничка вредност [28] (во петтиот афоризам тоа е уште поочигледно со оглед на насловот под кој авторот ги објавил своите афоризми: **Фалсификувани поговорки**). Инаку, сите примери што ги наведовме се засноваат на одамна познатата постапка што ја нарековме **разградување на фигуративното значење**.

**§ 52.** Францускиот корпус од базата содржи над **60** афоризми. Во тие афоризми ги среќаваме следните видови инсекти (односно разни ентомолошки лексеми) според бројноста : мувата, пчелата, пеперугата, мравката, пајакот, болвата, мајскиот бумбар, вошката, комарецот, мушичката, инсектот, осата, светулката, растителната вошка, свилената буба и стршенот. Еве неколку француски примери:

1. Ⓕ **Le poisson est un animal susceptible: en présence du pêcheur, il prend facilement la mouche** *(Delacour: Noctuel)*

---

[28] Трансформацијата на пословиците ја користеле и многу поети а кај некои литературни правци (на пр. надреализмот) таа била и омилена вежба меѓу поетите (sp. Laure Hesbois: ***Les jeux de langage***, Éditions de L'Université d'Otawa, 1986, na str. 205).

2. Ⓕ Le moustique n'a été créé que pour mieux faire apprécier la mouche *(L'humour des animaux,* стр. 154: *A. Allais)*

3. Ⓕ L'apiculteur de notre village était communiste par amour des abeilles, à force d'admirer leur organisation. On le taquinait à propos de la reine *(Delacour: G. Cesbron)*

4. Ⓕ Chez l'homme, c'est le papillon qui devient un ver *(Dictionaire des citations: Montherlant)*

5. Ⓕ Qui s'est abaissé devant une fourmi, n'a plus à s'abaisser devant un lion (*Dictionnaire des citations: H. Michaux)*

6. Ⓕ Le fil dont on renoue les amitiés rompues n'est qu'un fil d'araignée *(Maloux: D. Nisard)*

7. Ⓕ On ne doit rien tuer, pas même une puce, sauf en cas de légitime défense, bien entendu *(Delacour: H. Monnier)*

8. Ⓕ Invoquer sa postérité, c'est faire un discours aux asticots *(Dictionnaire des citations: Céline)*

9. Ⓕ L'éléphant se laisse caresser, le pou non *(Dictionnaire des citations: Lautréamont)*

10. Ⓕ Les moustiques ont certainement fait mettre plus de vêtements sur le dos des femmes que la pudeur *(L'humour des animaux,* стр. 154: *Coco Chanel)*

11. Ⓕ On peut considérer l'homme comme un animal d'espèce supérieure qui produit des philosophies et des poèmes à peu près comme les vers à soie font leurs cocons et comme les abeilles font leurs ruches *(Dictionnaire des citations: H. Taine)*

12. Ⓕ Les plus petits animaux ont les plus grosses vermines et les plus petits esprits ont les plus gros préjugés *(Dictionnaire des citations: Hugo)*

13. Ⓕ Les femmes sont comme les vers luisants qui triomphent dans l'obscurité *(Delacour: Mlle de Scudéry)*

14. Ⓕ Les cigales sont bienheureuses d'avoir des femmes muettes *(Delacour: Helvétius)*

**§ 53.** Доколку ги споредиме македонските и француските афоризми ќе видиме дека постојат некои сличности но и разлики во застапеноста (искористеноста) на инсектите.

Така пчелата, мравката и вошката се речиси подеднакво застапени во двата јазика. Кај другите инсекти го забалежуваме следното: во францускиот јазик постои огромна застапеност на мувата додека кај македонските примери речиси и ја нема; во францускиот јазик ги среќаваме пеперугата, пајакот, болвата и мајскиот бумбар кои ги нема во македонскиот, додека во македонскиот корпус го среќаваме често штурецот кој во француските примери фигурира само со еден афоризам и покрај фактот што од францускиот јазик доаѓа огромната популарност на Лафонтеновата басна за мравката и за штурецот . [29]

Друга разлика што може да се забележи меѓу француските и македонските афоризми е бројот на афоризмите во кои се среќаваат по два инсекти. Во францускиот корпус има повеќе такви примери за разлика од македонскиот. Покрај бројноста различен е и нивниот состав. Македонските афоризми се засноваат само на парот инсекти: **штурец - мравка** од типот: Ⓜ **Дојдоа тешки времиња. И штурците од естрадата работат како мравки** (*Лик, 28.10.1987: В. Полазаревски)*, додека во францускиот корпус има поголема разновидност : најголем број афоризми го содржат парот: **пајак - мува** (пр. Ⓕ **Les lois sont des toiles d'araignée à travers lesquelles passent les grosses mouches et où restent les petites**) *(Delacour: Balzac)*; потоа доаѓаат паровите: **пеперуга - гасеница** (сп. го примерот бр.

29 Францускиот наслов на познатата басна на Лафонтен гласи: ***La Cigale et la Fourmi*** и треба да се преведе буквално на македонски како ***Скрежецот (жеже-пече) и Мравката***. Меѓутоа, и самиот Лафонтен му припишал на скрежецот особини што тој не ги поседува па според тоа правилно е таа басна да се предава на македонски со инсектот **штурец** кој, иако одговара на францускиот **grillon**, се има здобиено во нашата традиција со дадената симболика на безгрижен и весел дух што ја цени многу повеќе забавата отколку работата. Инаку, навистина е чудно што симболиката која произлегува од оваа басна ја нема истата раширеност во француската култура (што ќе рече и во афоризмите) како што ја има во македонската. Најверојатно ова се должи на фактот што самиот скрежец не е раширен на териториите каде што се зборуваат франциските дијалекти (со овој назив ќе ги наречеме дијалектите на **la langue d'oïl**). Напротив во јужна Франција (Окситанија), каде што скрежецот живее и е познат меѓу народот, постојат многу повеќе примери на фраземи и пословици во кои тој се јавува со фигуративно значење. И во поголемиот дел од тие примери скрежецот се јавува како симбол на лежерност, уживање, неработа и дрдорливост. Така францускиот афоризам за скрежецот што го споменавме погоре (од Хелвециус) најверојатно доаѓа од окситанската (провансалска) пословица: **Urous li cigalastre: si femello canton pas**! (**Heureux les cigalons: leurs femmes ne chantent pas**!) (sp. Marie Mauron: ***Dictons d'Oc et proverbes de Provence***, Robert Morel éditeur, 1965, str. 42).

4), **комарец - мува** (сп. го примерот бр. 2), свилена буба - пчела (сп. го примерот бр. 11), болва - вошка (пр. Ⓕ **Les poux, c'est les puces des pauvres**) *(Dictionnaire des citations: J. Richepain)* и **пчела - стршен** (пр. Ⓕ **La société est une étrange ruche où les abeilles ont la bonté de nourrir les frelons**) *(Delacour: Valtour)*.

### Б. Гатанки

**§ 54.** Според Пермјаков гатанките претставуваат такви паремиски единици чија основна функција е образовна и тоа во оние нејзини пројави преку кои таа нè запознава со сликата на светот како и со некои правила на расудувањето. Гатанката претставува најмала паремиска единица во дијалошка форма. Говорникот поставува прашање во врска со одреден(и) референт(и) а интерговорникот треба да пронајде одговор на поставеното прашање. Со прашањето се загатнува референтот и тој дел од гатанката претставува **загатка**. Во загатката се наведуваат особини што ги поседува референтот и кои треба да го наведат интерговорникот да открие за кој референт станува збор. Откривањето на референтот го дава одговорот на гатанката т.е. нејзината **одгатка**.

Во структурата на гатанката главната улога ѝ припаѓа на загатката. Од умешноста на поставеното прашање зависи и вредноста, тежината и убавината на гатанката. Прашањето треба да го претстави референтот т.е. да го загатне. Меѓутоа, референтот не треба да се претстави на вообичаен, директен начин зашто би било многу лесно да се открие за што се работи. Оттаму и користењето на индиректно искажување преку употреба на разни фигури. На тој начин загатката има задача да го симболизира референтот и тоа преку оние негови особини кои се од перцептивна природа и кои не се нужно неопходни за научната дефиниција на референтот.

Поради оваа нивна функција Цветан Тодоров ги нарекува двата дела на гатанката: **symbolisant** и **symbolisé**. Воочувајќи ја фигуративноста на гатанките како нивна основна особина, Тодоров ги одредува и основните видови фигури што се јавуваат во гатанките. Тоа се: метафората, парадоксот, антифразата, хиперболата, литотата, силепсата и др. Многу интересна, и се разбира значајна, е мислата на Тодоров во врска со перцепцијата и потеклото на фигурите во гатанките. Тој вели: "Перцепцијата на фигурите не оди по природен и автоматски пат, туку е во функција на извесен број на шеми кои ги контролираат нашите психички процеси и кои, меѓу сите можни релации на одредена единица

(во случајов на одредено означено), а кои се безбројни по дефиниција, нè тераат да одбереме само некои релации. Воспоставувањето на фигурите води значи потекло од социјалната психологија; на тој начин фигурите ја истакнуваат социјалната психологија. (...) Културниот контекст претставува составен дел на гатанката, пред да стане и таа самата дел од него." [30]

**§ 55.** Корпусот на гатанки што го формиравме е составен главно од македонски и неколку француски примери. Имено, во македонските збирки на пословици речиси редовно се предаваат и гатанките како и некои други паремии, додека француските речници на пословици содржат исклучиво пословици и по некои претскажувања, метеоролошки изреки и верувања. До француските специјализирани речници на гатанки не успеавме да дојдеме а примерите што ги забележавме доаѓаат од вредната книга на Ролан за народната фауна на Франција. Единствената француска гатанка од нашиот корпус што не доаѓа од Ролан ја ексцерпиравме од книгата на A. & M. Guillois: ***L'humour des enfants***. Во загатката се алудира на инсектите воопшто а посебно на стоногите: Ⓕ **Qu'est-ce qui a deux ailes, vingt-deux pieds et qui court sur le gazon? - Une équipe de football** *(L'humour des enfants, 69)*.

Во македонскиот корпус од базата се наоѓаат преку **50** гатанки со ентомолошки лексеми па затоа со нив ќе го илустрираме овој оддел. Во нив се застапени над **10** инсекти што ги предаваме според бројноста: вошката, пајакот, пчелата мравката, болвата, свилената буба, бумбарот, пеперугата, инсектот, светулката, комарецот и крлежот.

Од вкупниот број гатанки со инсекти, во загатката инсектите се јавуваат во помалку примери отколку во одгатката. Овој податок зборува дека во поголемиот дел гатанки самото прашање се однесува на инсектите, потоа дека инсектите служат многу помалку како семиолошки фигури за други референти како и тоа дека всушност гатанките се засноваат на референцијални семи на инсектите (денотативни и конотативни).

Во случај кога служат како семиолошки фигури во загатката, инсектите се претставени преку своите референцијални признаци кои се јавуваат често со фигуративни значења. Така на пример во гатанката: Ⓜ **Да е лед не е лед, да е мед - не е мед, тврдо е като лед, слатко е като**

---

[30] Sp. T. Todorov: "La devinette", **in** ***Les genres du discours***, Editions du Seuil, Paris, 1978, str. 234.

**мед - (ШЕКЕР)** (*Пенушлиски: Малеш*) се јавува фраземата Ⓕ **сладок како мед**, додека во гатанката Ⓜ **Бумбар брчит во шарена камара - (ПОП)** (*Пенушлиски: Пословици)* глаголот **брмчи** и воопшто сликата на бумбар што брмчи претставува метафора за некој кој зборува многу и монотоно а очигледно е дека попот спаѓа во таа категорија на луѓе. Во гатанката Ⓜ **Една капка мет по сичкио свет - (СОНЦЕ)** (*СбНУ, XV: Новоселско, Е. Спространов*) медот се јавува како симбол на најубавото и најслаткото нешто на светот кое се изедначува со вредноста на СОНЦЕТО.

И кога се изнесуваат особините на инсектите во првиот дел од гатанката т.е. во загатката основна фигура претставува аналогијата. По правило се изнесуваат карактеристичните перцептивни особини на инсектите преку кои тие имаат навлезено и во фразеологијата.

Така на пример вошката се загатнува преку нејзината здодевност за човекот: Ⓜ **Бело е, малечко е, а на цел свет здодеало** (*Пенушлиски: Малеш*); мравката се загатнува преку нејзината бројност; Ⓜ **Фоф една кашча безброј човеци** (*Пенушлиски: Малеш*); пајакот се загатнува преку неговата способност да плете пајажина: Ⓜ **Имам едно нешчо, на ветрот пат прави и од там се рани** (*Пенушлиски: Пословици*); болвата се загатнува со нејзината способност за скокање: Ⓜ **Ц'рно, ц'рно како катран, ама скокат како шејтан** (*СбНУ I, Дебар: Икономов*); светулката се загатнува со својата моќ за светење: Ⓜ **Едно нешчо ноќе летат, негде годе засветвит** (*Пенушлиски: Пословици*); крлежот се загатнува со својата карактеристична форма на телото : Ⓜ **Уста има, сѐ има, само газ нема** (*Пенушлиски: Малеш*); пчелата се загатнува преку нејзината способност да произведува мед: Ⓜ **Малечка невеста, слаток леб меси** (*Пенушлиски: Малеш)* и др.

### В. Клетви

**§ 56.** Клетвите се такви паремиски единици кои се засноваат на магиската моќ на зборот. Клетвата се јавува како израз на негативен емотивен полнеж и таа претставува желба да му се случи несреќа на оној кому му е упатена. Очигледно е дека изменетите услови и норми на живеење придонеле клетвите да се истиснуваат од говорната интеркомуникација.

Истите причини што ги споменавме погоре за гатанките важат и за корпусот на клетвите. Имено, тој е составен исклучиво од македонски

примери кои се ексцерпирани од објавените паремиски збирки чиј список се наоѓа на крајот од трудов. [31]

Македонскиот корпус на клетви со ентомолошки лексеми во базата се состои од петнаесетина примери. Во нив се застапени **7** видови инсекти подредени според бројноста: осата, пајакот, мувата, вошката, штурецот, крлежот и молецот.

Со оглед на негативниот полнеж што го носат клетвите, инсектите во нив се претставени со оние особини кои се опасни и непријатни за луѓето. На тој начин инсектите претставуваат симбол кој може да ја материјализира негативната желба за нанесување зло врз адресатот. Оттаму и клетвите можеме да ги сметаме како еден вид лакмусова хартија за откривање на негативната референтна вредност на инсектите односно на некои нивни особини.

Во клетвите инсектите се претставени преку нивното активно дејство врз луѓето, а само во следниот пример инсектот претставува пациенс на човечката активност врз него: Ⓜ Да го закачат како вошка на глок (*СбНУ VIII, Штип: П. А. Чачаров*).

Следните особини на инсектите се претставени како негативни во македонските клетви: осата е претставена со моќта за каснување (пр. Ⓜ Оси да му испијат очите (*СбНУ VIII, Штип: П. А. Чачаров*)); пајакот е прêтставен преку неговата моќ за плетење мрежа и каснување (пр. Ⓜ Пајак да го уапе, та четириесе деца да го лулат (*Пенушлиски: Пословици*)); мувата е претставена со своето непријатно брмчење и касање (пр. Ⓜ Муи во глаата ти б'рмчале (*СбНУII, Охрид: Е. Спространов*)); вошката е претставена со својот начин на исхрана (пр. Ⓜ **Вошките да го јадат** (*Пенушлиски: Пословици)*; кај штурецот и кај молецот ја среќаваме етимолошката фигура која се гради врз неолошките форми на глаголи изведени од имињата на инсектите (пр. Ⓜ Молци да го измолат (*Пенушлиски: Пословици*), Ⓜ Штурци да му штурат у главата (*Пенушлиски: Пословици*) и, на крај, крлежот е претставен преку неговиот начин на исхрана (Ⓜ Да се залепе како к'рлеж на г. (*СбНУ VIII, Штип: П. А. Чачаров*).

[31] Клетвите во македонското народно творештво сеопфатно ги проучува Марко Китевски во својата докторска дисертација објавена под наслов: ***На клетва лек нема***, Македонска книга, Скопје, 1991, 251 стр.

### Г. Пословици

**§ 57.** Според Пермјаков пословиците претставуваат паремиски единици кои изразуваат одреден став за разни појави од животот и тие се одликуваат со синтетичка форма и фигуративна мотивираност.

Сличен став изнесува и Жак Пино кој вели: «Пословицата прêтставува јасно срочена формула, која има воглавно метафорична форма и преку која народната мудрост го изразува своето животно искуство. Оваа дефиниција, на која сигурно ѝ требаат и дополнувања, нѝ овозможува во секој случај да разликуваме пословица од диктон *(proverbe - dicton)*: од формална страна навистина, диктонот задржува директна мотивираност, и не поприма фигуративна форма како пословицата. » [32]

И Гремас го дели истото мислење. Еве што вели тој: «**Пословиците** се конотирани елементи. (Под конотација го подразбираме трансферот на означеното од едно значенско место (она на кое означеното би било сместено според означувачот) на друго место. (...) **Диктоните** претставуваат, напротив, неконотирани елементи». [33]

И на англо-саксонската почва се среќава истото мислење. Така Најгел Барли разликува **пословица** и **максима** според видот на мотивираност (фигуративна и директна). [34]

Дефиницијата на Пермјаков се чини доста рестриктивна во однос на паремиографската традиција. Имено, параметарот на мотивираност не играл толку важна улога во таа традиција која редовно ги предавала заедно пословиците и диктоните во паремиографските збирки ширум светот. Впрочем и самото разликување на поимите **пословица** и **диктон** не е сосема јасно во паремиолошката литература.

За францускиот пар термини **proverbe** и **dicton** постои голема традиција во француската паремиологија но не и исто толкава усогласеност, посебно во самиот лексикографски корпус. Така на пример Ањес Пјерон, една од авторите на речникот на пословици и диктони, вели дека

---

[32] Sp. Jacques Pineaux: ***Proverbes et dictons français***, P.U.F. ("Que sais-je"), Paris, 1956, str. 6.

[33] Sp. A.J. Greimas: "Les proverbes et les dictons", **in *Du sens. Essais sémiotiques***, Editions du Seuil, Paris, 1970, str. 310.

[34] Sp. Nigel Barley: "A Structural Approuch to the Proverb and Maxim with Special Reference to the Anglo-Saxon Corpus", ***Proverbium***, 19, 1972, str. 737-750.

«диктонот, за разлика од мноштвото пословици, не е метафоричен». [35] Меѓутоа, во истата книга во корпусот на француските пословици се вклучени и правни изреки кои се воглавно директно мотивирани.

**§ 58.** Така доаѓаме до македонската паремиолошка терминологија каде ги среќаваме термините **пословица** и **поговорка** кои се недоволно дефинирани. Во македонските збирки печатени по втората светска војна ја среќаваме следната ситуација:

Во првата збирка на Поленаковиќ и Пенушлиски воопшто не се споменуваат поговорките во сооднос на пословиците. [36]

Во рецензијата на оваа книга Бранислав Русиќ, правејќи разлика меѓу правите пословици и она што тој го нарекува "**мудри изреки**", вели: «Во читањето често паѓа в очи изразитата особеност на некои пословици : нивното стварно значење (што се разбира од зборовите во изразената мисла), и нивното пренесено или пословичко значење. Од првото се гледа подлогата, стварната поединост или причината што ја создала пословицата, - а од второто нејзината примена на човечкиот живот и нејзиното делување на луѓето. Ценети по правите зборови, изразените мисли можат да бидат мудри изреки; ценети по нивното преносно значење, поврзаните зборови во реченици стануваат прави пословици. » [37]

Кирил Пенушлиски во предговорот на својата збирка ***Пословици и гатанки*** вели: «Меѓу пословица и поговорка нема некоја посуштествена разлика, разликата им е повеќе формална: поговорките се пократки, во вид на кратка изрека или израз, а пословиците се обично двочлени изреки. » [38]

Томе Саздов изнесува слично мислење: «Современата фолклористика ја дефинира пословицата како синтетизиран мисловен израз (најчесто: двочлен), кој содржи суд за некого или нешто. Поговорката, пак, по својата уметничка форма е едночлен афористичен

---

[35] Sp. F. Montreynaud & A. Pieron & F. Suzzoni: ***Dictionnaire de proverbes et de dictons***, Les Usuels du Robert, Paris, 1980, str. 173.

[36] Сп. Х. Поленаковиќ К. Пенушлиски: "Уводен збор", ***Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1. Пословици,*** Кочо Рацин, Скопје, 1954, стр. VII-XII.

[37] Сп. Б. Русиќ: "Македонски народни умотворби, том IV , книга 1: Пословици. Уредиле д-р Х. Поленаковиќ и К. Пенушлиски. Издал 'Кочо Рацин' во Скопје, 1954, VII-XII, и 302 страни осмина. 400 динари", ***Современост***, IV, бр.6,1954, стр. 439.

[38] Сп. К. Пенушлиски: ***Пословици и гатанки***, Македонска книга, Скопје, 1969, стр.6.

израз, кој обично претставува споредба.» [39] На едно друго место Саздов ги надополнува своите дефиниции. Според него, освен со формалните особини, пословицата се карактеризира уште и со «сликовито, типично воопштување на животната вистина», додека поговорката «се одликува со споредбена сликовитост, типизираност, како и со недвосмислена преносна функција». [40]

**§ 59.** Со оглед на тоа дека термините **пословица** и **поговорка** доаѓаат од рускиот јазик ќе ги наведеме и дефинициите што се содржат во лингвистичкиот речник на Розентал и Теленкова. Тие пишуваат: «Пословица - Сликовита довршена изрека, која има поучна смисла и која се карактеризира обично со ритмичко-интонациска и фонетска целина.; Поговорка - Сликовита, алегорична изрека која умешно определува одредена животна појава, по форма е лаконска, за разлика од пословицата нема директна поучна смисла и често се одликува со синтаксичка недовршеност. » [41]

Како што се гледа, толкувањето на поимите **пословица** и **поговорка** од страна на Саздов што го наведовме погоре наполно се поклопува со руската научна традиција. Така и според руските автори основната разлика меѓу пословицата и поговорката се сведува на разликата во однос на параметарот **синтаксичка довршеност - синтаксичка недовршеност.**

Горната аргументација е одржлива сè додека не влезат во игра и фраземите. Во тој момент е потребно да се изнајдат дополнителни критериуми за разликување. Видовме (сп. **§ 43**) дека Пермјаков тоа го прави со воведување на семиотичкиот критериум **референт на означување**. Така, фраземите спаѓаат во онаа категорија на единици кои означуваат единечни поими додека поговорките и пословиците припаѓаат, според Пермјаков, на оние единици кои означуваат ситуации или релации меѓу ситуации. Меѓутоа, се чини дека овој дополнителен критериум нема лингвистичка подлога па поради тоа овој дел од класификацијата на Пермјаков стои на стаклени нозе.

---

[39] Сп. Т. Саздов: ***Преглед на македонската народна проза***, Култура, Скопје, 1970, стр. 112.

[40] Сп. Томе Саздов: "Прилог кон проучувањето на стилско-изразните карактеристики на македонските народни пословици и поговорки", ***in Фолклористички студии***, Наша книга, Скопје, 1986, стр. 232 и 233.

[41] Сп. Д. Э. Розенталь & М. А. Теленкова: ***Словарь-справочник лингвистических терминов***, Просвещение, Москва, 1976, стр. 289 и 304.

**§ 60.** Оваа неодреденост и несистематичност на паремио- лошката терминологија во фолклористиката наиде на реакција кај некои лингвисти. Така, Људмил Спасов и Зузана Тополињска, проучувајќи го паремиолошкиот материјал што се содржи во збирката пословици на Константин Петкович, се зафаќаат и со негова класификација и опис. Притоа тие го промовираат терминот "поговорка" како генерички поим под кој авторите ги подведуваат неколкуте видови паремии што тие ги проицираат на материјалот од збирката: совети, рецепти, пословици, коментари и споредби.

Желбата на авторите «поимот поговорка да го толкуваат како поопшт од поимот пословица» [42] внесува дополнителна забуна во тој пар поими. Така, од нивната дефиниција на поговорката «како целосно литературно дело затворено во рамките на еден исказ» [43] јасно произлегува дека оваа одредба не се однесува на сите видови единици што тие ги регистрирале кај Петкович (мислиме на споредбите). Од друга страна токму оваа дефиниција ги одредува и основните правци на нивната анализа.

Имено, се чини дека авторите, и покрај искажаното залагање за вклучување и на граматиката на текстот, се држеле во анализата премногу стриктно до одредбата на поговорката како целосно и затворено литературно дело. Така нивните настојувања за изделување на горните пет видови премногу потсетуваат на површинската структура на паремиските единици.

Очигледно е дека паремиските единици од типот на пословици можат да се употребат во говорот и во други функции покрај наведените (така на пр. тие можат да извршуваат говорни дејствија на закана, предупредување, оправдување, критика, самокритика, оговарање, пофалба, бодрење и др.) од што произлегува дека прагматичко-семантичката анализа на Спасов и Тополињска се однесува во голема мера на површинската структура на единиците. [44] Придржувањето до површинската

---

[42] Сп. Љ. Спасов З. Тополињска А. Спасов: "Опис и класификација на поговорките како автономен семиотичен и јазичен микросистем (врз материјал од збирката на К. М. Петкович)", ***Прилози***, Одделение за лингвистика и литературна наука, МАНУ, Скопје, 1986, стр. 10.

[43] Сп. *ibid*, стр. 9.

[44] Тоа се согледува и од односот меѓу видовите поговорки и претставувањето на нивната "длабинска структура". Еве што велат авторите во тој поглед: "*Давајќи објаснение за начинот на создавањето на парафразите* ante omnes *треба да*

структура на пословиците ги довело авторите до тоа да предложат парафрази во кои единствен инваријантен дел претставува модалноста (деонтичката, алетичката и епистемичката) на пословиците која се заснова во голема мера врз површинските маркери. [45]

**§ 61.** Ние, од наша страна, не правиме разлика меѓу пословица и поговорка а функционалниот критериум за нивното разликување **синтаксичка довршеност - недовршеност** или уште поточно **видот на синтаксичка единица** го применуваме за разликување на трите рамништа на говорот: лексемското, фраземското и паремиското. Критериумот на Пермјаков за фигуративна мотивираност на пословиците не го уважуваме како дистинктивен со оглед на тоа што сметаме дека сите пословици се преносни по своето значење. Разликата меѓу фигуративно и директно мотивираните паремии се однесува на семиолошкиот план (планот на реалиите според Пермјаков), додека во говорната интеркомуникација и едните и другите се употребуваат во преносно значење со оглед на тоа што пословицата изговорена во одредено говорно дејствие пренесува многу повеќе значење отколку што содржи нејзината вонконтекстуална семиолошка структура (така на пр. при референцијацијата на пословицата се јавува мошне често пренесување на значењето на актантот на релацијата при што тој од почетната позиција агенс на процесот се изедначува со позицијата интерговорник на говорното дејствие а да не зборуваме и за другите фигури покрај семантичките врз кои се потпираат пословиците).

Во семиолошката структура на ентомолошките пословици се среќаваат повеќе семантички фигури (метафора, метонимија, компарација, иронија, хипербола) а најбројна е секако метафората.

**§ 62.** Во македонските пословици од корпусот застапени се повеќе инсекти меѓу кои најбројни се: пчелата, мувата, мравката, вошката, болвата, пајакот, комарецот, бумбарот, осата, штурецот, скакулецот, штрколот и молецот.

Ќе наведеме неколку ентомолошки пословици во македонскиот јазик:

---

*истакнеме дека ние се трудевме да ја почитуваме формата доколку формата ја отсликува содржината. Затоа, каде што тоа беше можно, за нашите парафрази земавме формални елементи што се јавуваат во поговорките*.", *ibid* стр. 48-49.

45 Според наше мислење прагматичко-семантичката анализа од типот на Спасов и Тополињска е помалку продуктивна од логичко-семиотичката анализа на Пермјаков или од интернационалниот индекс на типови на Кууси.

1. Ⓜ Пчелата ако е мала, ама можи мед да збират (*Цепенков: Пословици*)
2. Ⓜ Кај што има гнасотиј, таму се збираат муи (*Цепенков: Пословици*)
3. Ⓜ Лете работат и мравите (*Пенушлиски: Пословици)*
4. Ⓜ Мрзливи жени, деца вошливи (*Пенушлиски: Пословици*)
5. Ⓜ И болвата жолчка има (*Јовановски)*
6. Ⓜ Пајакот не преде мрежа заради една мува (*Нова Македонија, 5.07.1989*)
7. Ⓜ Од ајпида черјо не се тргат (не се изват) (*Каваев, 2590)*
8. Ⓜ Кој одит по бумбар, (тој) падинат на лајно (*Пенушлиски: Пословици*)
9. Ⓜ Оса мед не раѓа (*Петкович, 192)*
10. Ⓜ Риба од нива, (а) шчурец од море (*Поленаковиќ, 5389*)

Што се однесува до структурата на пословиците да кажеме дека поголемиот дел од нив се наоѓаат во потврдна форма. Од другите особини на структурен план да спомeнеме дека второто лице од глаголите се јавува во неколку пословици како и тоа дека дел од пословиците претставуваат релативни реченици. Од другите видови реченици се јавуваат адверсативните, условните, начинските, споредбените, временските, причинските, целните, месните и др.

**§ 63.** Бројот на ентомолошки пословици во францускиот корпус од базата се движи над **60**. Во француските пословици застапени се следните **17** инсекти подредени според бројот на јавувања: мувата, пчелата, вошката, болвата, мравката, тавтабитата, мушичката, скорпијата, пајакот, штрколот, пеперугата, стршенот, инсектот, осата, наветата, крлежот и термитот.

Еве неколку примери на француски ентомолошки пословици :

1. Ⓕ **Le fumier attire les mouches** *(Edouard)*
2. Ⓕ **Au dégoûté le miel est amer** *(Dournon)*
3. Ⓕ **Les poux mangent les paresseux** *(Proverbes de Savoie)*
4. Ⓕ **Puce en (à) l'oreille l'homme réveille** *(Dictionnaire des proverbes et dictons)*
5. Ⓕ **Celui qui est trop endormi doit prendre garde à la fourmi** *(Dournon)*

6. Ⓕ **Si tu as touché une punaise ne te plains pas si ça pue un peu** *(Proverbes de Savoie)*

7. Ⓕ **Où la guêpe a passé, le moucheron demeure** *(Dictionnaire des proverbes et dictons)*

8. Ⓕ **Après l'aspic et le scorpion, la pioche et le piochon** *(Sagesses du corps)*

9. Ⓕ **Il ne faut pas émouvoir les frelons** *(Dournon)*

10. Ⓕ **Tu remarques bien une petite vermine sur ton prochain, tu ne t'apperçois pas qu'une grosse te ronge** *(Gorunescu, 1138)*

Што се однесува до структурата на француските пословици да кажеме дека поголемиот дел се наоѓаат во потврдна форма што значи дека односот меѓу пословици во потврдна и негативна форма во македонскиот и во францускиот јазик е речиси подеднаков. Од другите особини на структурен план да наведеме дека второто лице од глаголите се јавува само во **1** пословица (значи многу помала застапеност во францускиот јазик) како и тоа дека неколку пословици претставуваат односни реченици (од типот на број 5), кои се помногубројни во францускиот отколку во македонскиот јазик. Од другите видови реченици се јавуваат временските, условните, последичните, споредбените и др.

**§ 64.** Ако ги споредиме македонските и француските ентомолошки пословици на семиолошки план ќе воочиме некои сличности но и некои разлики.

Така забележуваме дека и во двата јазика првите пет места им припаѓаат на исти инсекти. Разликата е единствено во местата што тие ги заземаат. Во македонскиот јазик најмногу пословици гради пчелата (речиси половина) а мувата е втора, додека во францускиот јазик ситуацијата е обратна: прва е мувата а втора пчелата.

Разлики можат да се сретнат и во видовите инсекти застапени во пословиците. Така во македонскиот корпус се застапени вкупно **13** видови инсекти додека во францускиот има **17** видови што зборува за поголема разновидност на француските пословици. Заеднички за двата јазика се **8** видови инсекти.

Да кажеме дека и во двата јазика среќаваме пословици кои содржат по **2** или по **3** инсекти. Во македонскиот корпус се јавуваат следните парови инсекти: пчела - мравка, пчела - пајак, пчела - бумбар, пчела - мува, пчела - оса и пајак - мува. Во францускиот корпус се застапени следните парови инсекти: мува - пчела, вошка - болва, вошка - крлеж и оса - мушичка.

Во целокупниот корпус од двата јазика сретнавме само една француска пословица со **3** инсекти (болва - вошка - тавтабита). Еве ја таа пословица: Ⓕ **Puce, merde, pou et punaise nous empêche de vivre à notre aise** *(Sagesses du corps)*.

**§ 65.** Интересно е да ги споредиме пословиците и афоризмите од семиолошка гледна точка. Нашата претпоставка од која тргнуваме во однос на генезата на афоризмите постулира **дека потенцијален извор на афоризмите претставуваат референтните вредносни семи кои, од своја страна, се имаат здобиено со распространетост преку фраземите и пословиците.** Оттаму доаѓа и фактот што го споменавме погоре (сп. **§ 51.**) дека голем дел на афоризми се градени директно врз пословици. Според тоа логично е да се очекува дека еден голем дел од инсектите што се јавуваат во пословиците ќе се јават и во афоризмите. Во тој поглед ја имаме следната ситуација:

Во македонските пословици прва по бројност е пчелата, која е најбројна и меѓу македонските афоризми. Вториот инсект по бројност кај македонските пословици е мувата, која воопшто ја нема меѓу афоризмите. Трети по бројност кај пословиците се мравката и вошката додека кај македонските афоризми мравката е втора а вошката пак четврта. Второ изненадување, покрај споменатото отсуство на мувата, претставува и големото присуство на штурецот меѓу македонските афоризми.

Во француските пословици прва по бројност е мувата која е прва и во француските афоризми. Пчелата е втора по бројност кај пословиците и исто така втора и кај француските афоризми. Интересна е ситуацијата со вошката која во француските пословици се наоѓа на трето место по бројност додека ја нема воопшто во француските афоризми. Второ изненадување, покрај споменатото отсуство на вошката, претставува и големото присуство на пеперугата во француските афоризми.

Како да се објаснат овие неколку разлики во честотата на инсектите кај пословиците и афоризмите во двата јазика. Се разбира, тука зборуваме за разлики до кои дојдовме врз база на нашиот корпус со една резерва дека најверојатно има уште доста афоризми како и неколку пословици до кои не сме дошле и за кои не знаеме дали ќе ги потврдат или негираат воочените разлики кај одделни инсекти.

За отсуствата на мувата во македонските и на вошката во француските афоризми во однос на нивните поголеми присуства во пословиците на соодветните јазици, можеби објаснувањето лежи во фактот што

афоризмите ги создаваат интелектуалци кои имаат длабоко забраздено во градските средини во кои присуството на овие инсекти е помало отколку во селските средини каде воглавно настанувале пословиците.

За присуството на штурецот во македонските афоризми и на пеперугата во француските примери во однос на нивните отсуства или минимални присуства во пословиците на соодветните јазици, објаснувањето веројатно треба да се бара во изменетиот однос на општествата кон тие инсекти поради нивната голема податливост за симболизирање: штурецот како симбол на веселост, безгрижност, безделничење, готованство и пеперугата како симбол на метаморфоза во животот и преминување на грдото (гасеница) во убавото (пеперуга).

### Д. Предвидувачки паремии

Како што видовме погоре (сп. **§ 47**) Пермјаков определува една подгрупа на паремии кои имаат една заедничка доминантна функција: функцијата на предвидување на иднината. Во таа подгрупа на предвидувачки паремии Пермјаков ги набројува: претскажувањата, верувањата, толкувањата на соништа и пророштвата. Во нашиот корпус на ентомолошки изрази собравме воглавно претскажувања и верувања и само две ентомолошки толкувања на соништа.

**Претскажувањата и верувањата** претставуваат меморизирани традиционални искази во кои еден конкретен факт добива вредност на индекс односно упатува на некоја друга појава која треба да се случи. Со други зборови меѓу двете појави се врши поврзување по принципот на аналогија при што се верува дека меѓу првиот факт и предвидената појава постои причинско-последична врска.

Горната дефиниција може да се примени и на **толкувањата на соништа** со таа разлика што фактот што служи како индекс не се случил реално туку претставува замислен односно сонуван факт. Дефиницијата важи и за пророштвата со таа разлика што **пророштвата** претставуваат индивидуални предвидувања односно предвидувања на познати пророци. Во пророштвата навлегува, покрај предвидувачката, и магичната функција на оваа подгрупа паремии која цели со вербални средства да ги оствари посакуваните ефекти.

### а. Претскажувања

**§ 66.** Претскажувањата претставуваат паремии во кои се предвидува времето. Тие претставуваат еден вид прогноза која ја има истата цел како и модерните метеоролошки прогнози но која се служи со сосема други средства.

Со оглед на тоа што човекот во текот на својот историски развој го изгубил метеоролошкото сетило, луѓето почнале да се потпираат врз сетилата на животните и растенијата.[46] Во таа функција на животните треба да се бара и нивната фигуративност: **имено, откако одредени инсекти и некои нивни активности ќе навлезат како семиолошки фигури во претскажувањата, за луѓето тие инсекти стануваат носители на едно друго значење кое е дополнително во однос на нивното денотативно значење.**

**§ 67.** Во македонскиот корпус од базата среќаваме само неколку претскажувања за времето. Во овие претскажувања се застапени според бројноста следните инсекти: мувата, болвата и комарецот. Еве некои македонски претскажувања за времето:

1. Ⓜ Ако касале мувите претскажувало дека ќе се расипело времето.
2. Ⓜ Во летен ден ако печи многу сонцето, а во тој ден ако касаат муите многу, се преткажуа, лошо време ќе дојдит со дож (*Цепенков : Верувања, 61*)
3. Ⓜ Во летно време како што касаат муите, пред да заврне дож, така касаат и штипат чоека болвите. Штом усетиш оти касаат многу болвите, чекај утрото или уште таа ноќ дож (*Цепенков : Верувања, 65*)
4. Ⓜ Во зимно време, ако се отвори некој ден и сонцето да печи, и ако излезат по некои од големите муи да се печат на сонце, чекај полошо време од како што било понапред пред да огреало сонцето (*Цепенков: Верувања, 51)*

[46] За тоа зборува и Ањес Пјерон во предговорот на својата збирка на француски претскажувања и верувања: "*Така, за да го предвиди времето, човекот има потреба од посредувачи : животните и растенијата. Потврдено е дека многу живи суштества имаат метеоролошка сетилност.*" (сп. ***Dictionnaire des proverbes et dictons,*** Les Usuels du Robert, Robert, Paris, 1980, str. 247).

5. Ⓜ Во есено време ако играат комарци приквечер и да се пикаат во лицето, али во челото, да те касаат, чекај утре голема магла и лошо време (*Цепенков : Верувања, 49*)

**§ 68.** Во францускиот јазик за оваа група се користи најчесто називот **dicton météorologique**. Во францускиот корпус од базата среќаваме многу повеќе ентомолошки претскажувања, над **70**. Волку големиот број на ентомолошки претскажувања бездруго значи дека Французите во минатото биле многу чувствителни на пораките на инсектите за предвидување на времето. Тоа уште значи дека руралниот живот бил јадро на традиционалното француско општество. На тие селани им било многу важно какво ќе биде времето за изведување на земјоделските работи.

Интересно е дека во француските претскажувања се јавуваат над **20** видови инсекти. Меѓу првите пет места по бројност застапени се следните инсекти: светулката, мравката, пчелата, пеперугата и осата.

Во **§ 17** веќе наведовме две француски претскажувања а тука приведуваме уште неколку :

1. Ⓕ Au bout du fil l'araignée, la journée sera mouillée *(Pierron, 868)*
2. Ⓕ Il va pleuvoir si les araignées tissent leur toile avec précipitation *(Dictons des bêtes)*
3. Ⓕ Le lampyre annonce la chaleur s'il devient anormalement brillant *(Dictons des bêtes)*
4. Ⓕ La pluie ne peut manquer de survenir si on détruit accidentellement une fourmilière *(Dictons des bêtes)*
5. Ⓕ Il fera beau temps si les abeilles s'éloignent fort de leur ruche, ou, si, le matin, alors que le temps est brumeux, elles mettent peu d'empressement à aller chercher de l'eau, ou si elles retardent de plusieurs heures leur départ au travail *(Dictons des bêtes)*
6. Ⓕ Avant l'arivée des averses orageuses, les guêpes s'agitent et piquent plus que d'ordinaire *(Dictons des bêtes)*
7. Ⓕ Le papillon blanc annonce le printemps *(Dournon)*
8. Ⓕ Quand les puces piquent dès le matin, l'orage ne tardera pas à éclater *(Dictons des bêtes)*

9. Ⓕ **Il y a menace d'orage lorsque les cousins s'attachent à la peau de l'homme** *(Dictons des bêtes)*

10. Ⓕ **Les libellules rasent la surface de l'eau lorsque la pluie arrive** (*Dictons des bêtes)*

### б. Верувања

**§ 69.** Верувањата претставуваат искази во кои се изразува причинско-последична врска меѓу две појави од животот. Во суштина и претскажувањата и верувањата изразуваат истородни односи така што претскажувањата се јавуваат како специјализирани верувања во кои се изразува посебната релација: предвидување на времето. Појавите што служат како сигнанс можат да бидат од најразличен тип а ние тука ќе се занимаваме само со оние верувања во кои како сигнанс или семиолошка фигура се јавува ентомолошката лексика.

Во македонскиот корпус од базата среќаваме околу **30** ентомолошки верувања. Во македонските верувања учествуваат **14** инсекти а редоследот на првите пет најбројни инсекти е следниот: свилената буба, болвата, пајакот, пчелата и тавтабитата.

Верувањата во кои учествуваат инсектите се однесуваат на разни области од животот во македонското општество. Ќе почнеме со оние верувања кои се поврзани со позитивната референтна вредност на инсектите.

Има верувања кои се однесуваат на :

пристигнување на писмо :

1. Ⓜ Ако те полази пајак ќе добиеш писмо

2. Ⓜ Ако коњска мува застане на некого, веруваат дека тој ќе добиел од некого писмо или некакво известување однадвор (*Шапкарев, 7*)

доаѓање на гостин :

3. Ⓜ Како што си работит чоек али седит, туку од ненадејно да ти се провисни некој пајак на раката на некој прс, заватен со пајажина и провиснат удолу тоа било : некој гостин ќе ти дојдел. (...) Ако се запни пајаго за женска рака, жена ќе ти биде гостино ; а ако на машка рака, маж ќе ти биде гостино! (*Цепенков: Верувања, 189)*

парична добивка :

4. Ⓜ Пајак да ти напраи пајажина во алиштата, за многу арно било : печалба ќе си спечалил голема (*Цепенков:Верувања, 422)* ,

изобилство на свилени буби :

5. Ⓜ Откога ќе завијат бубите во кожуроко, ќе 'и соберат кожурците и ако излезит некој кожурец тркалес, а не долгманес, тој кожурок кажуал оти ако ранат в година буби, ќе му се стореле многу (*Цепенков: Верувања, 413*)

6. Ⓜ Каде се ранат свилени буби, забрането му е на туѓ човек да влезе и да ги види, за да не паднат на зарек. Поради истата причина, во почетокот на заранувањето на бубите, листот што им служи за прва храна, го донесуваат тајно, за да не го види некој и да им завиди та да ги урочи. (*Шапкарев, 41)*

долг живот на невестата и корист за фамилијата во која доаѓа :

8. Ⓜ Нова невеста кога да ја внесуаат в куќи, арно е да го намачка горнио праг на вратата со троа мед. И кога ќе ја внесат дома, да ја удрат од тланик за да траит (да не умира) , и на ноќви со рацете да вати леб, за бериќетлија да бидит (*Цепенков: Верувања, 390*)

Групата негативни верувања ќе ја започнеме со едно верување кое исто така се однесува на пари, но овојпат за големи поскапувања :

9. Ⓜ Ако дојдат од некаде во некое место глувци, оси, гасеници, скакулци - на скапија било (*Цепенков: Верувања, 187*)

Следните две верувања се однесуваат на предвидување на војни:

10. Ⓜ Кога излегуат многу од мерата надвор мрави по патиштата да се точкаат едни угоре, друзи удолу, покажуат на многу војска ќе одат по земјава (*Цепенков: Верувања, 244)*

11. Ⓜ Ако излезат по дрвјата многу гасеници и опасат листот, тие покажуат за војска голема да има во таа година. Така и за скакулци кога излегуат многу. (*Цепенков: Верувања, 7)*

На верувањата за војски и војни блиски им се оние кои предвидуваат болест и смрт :

12. Ⓜ Во летно време, ако би да имаат по земјата и по дрвјата иззакачена пајажина многу, и ако се разнесуат по ветрот од едно место на друго, чекај си лоша болес по луѓето (*Цепенков: Верувања, 62)*

13. Ⓜ Пчела да те укаса за прс, ќе ти умрело некое дете (*Цепенков: Верувања, 144*)

14. Ⓜ Болва во сечка не чинело да отепаш, оти во лете ќе те сечат или штипат многу болвите (*Цепенков: Верувања, 33 )*

15. Ⓜ Вошка да му видиш на некој чоек да му лазит, требало да му ја ватиш, чунки ако не му ја ватиш, на тој век ќе му ја јадиш (*Цепенков: Верувања, 99*)

16. Ⓜ Болен чоек коа да лежи в постела и му дошол саатот да умира, сѐ ќе си го покривал лицето со покроо, како да се крие, и сѐ се поштел околу него ѓоа има нешто вошки (*Цепенков: Верувања, 34*)

Во последната група верувања среќаваме и верувања кои се однесуваат на уништување на оние инсекти кои се штетни за луѓето. Од овие верувања највеќе се однесуваат на болвата, потоа на тавтабитата, молецот и инсектот - штетник воопшто.

Еве неколку примери од оваа група верувања :

17. Ⓜ На чисти понеделник (во март) грав за јадење не варат, за да не зоврела куќата од болви. Во истиот ден ја изметуваат куќата со некој црн партал, кој после го исфрлуваат на пат. И ова се однесува на отстранувањето на болвите. (*Шапкарев, 116 : 15 в*)

18. Ⓜ На ѓургевден ако видиш да носит некој трева зелена, да си украдел трошка и да ја кладиш кај што има тавтабити, и непендек му било за да се сотрат. (*Цепенков: Верувања, 314*)

19. Ⓜ На 24 јуни, на раѓањето Иваново, во Охрид има обичај да ги вадат од ковчезите најубавите облеки, и да ги спростират на сонце, каде ги чуваат спрострени цел ден до заоѓање на сонцето, за да не ги јадат молци. (*Шапкарев, 123: 28 )*

20. Ⓜ (...) За време на тој ден (1 февруари), уште од рано, со истата цел, градинарите повикуваат еден свештеник, да освети вода во градината и после со неа да ги поросува посевите, кога истовремено ќе ги прочита соодветните молитви кон св. Трифун за да ги истреби од градината сите пакостни подземни и надземни инсекти од каков и да било вид. (*Шапкарев, 114: 10* )

**§ 70.** Во францускиот корпус од базата среќаваме над **70** верувања. Во француските верувања учествуваат преку **25** инсекти а редоследот на првите пет инсекти изгледа вака: пчелата, мајскиот бумбар, мувата, пајакот и инсектот (гасеница).

Како и кај македонските примери и тука инсектите можат да имаат позитивна и негативна референтна вредност. Меѓу нивните позитивни семи ќе ја споменеме најпрвин општата особина на инсектите да

бидат носители на среќа. Со таа своја особина се јавуваат неколку француски верувања од кои ги наведуваме следните три:

1. Ⓕ **Qui attrape une libellule est sûr de se marier dans l'année** *(Dictionnaire des superstitions)*

2. Ⓕ **Le dimanche, la coccinelle porte bonheur à celui sur qui elle reste posée - le temps d'avoir compté jusqu'à 22** (*Dictionnaire des superstitions)*

3. Ⓕ **Nommé selon les régions "lumière des pauvres" ou "lumière du berger", la luciole porte bohneur lorsqu'on l'apperçoit au cours de la nuit de Saint-Jean** *(Dictionnaire des superstitions)*

Втора позитивна сема на инсектите претставува нивното поврзување со добивката односно берикетот во земјоделско-сточарските производи. Оваа нивна особина е застапена во поголем број верувања од кои наведуваме неколку :

4. Ⓕ **Si l'on peut attraper le premier papillon jaune qu'on voit au printemps, on trouvera un essaim d'abeilles dans l'année** *(Proverbes de Savoie)*

5. Ⓕ **Grande hannetonnée, petite vinée et grande pommée** *(Montereynaud, 923)*

6. Ⓕ **Pas de bises d'avril, pas de poux, la richesse sera au pays** *(Proverbes de Savoie)*

7. Ⓕ **Année de puceron, année de houblon** *(Dournon)*

Меѓу позитивните семи на инсектите да го спомeнеме верувањето дека богомолецот им го покажува патот на залутаните:

8. Ⓕ**"Les mains jointes"de la mante religieuse indiquent aux promeneurs égarés la direction qu'ils doivent prendre pour retrouver leur route** *(Dictionnaire des superstitions)*

Тука спаѓа и верувањето дека пајажината може да штити од вештици:

9. Ⓕ **Il ne faut pas toucher aux toiles d'araignées qui tapissent les écuries et les étables: elles en éloignent les sorciers** *(Dictionnaire des superstitions)*

Го наведуваме и верувањето за благопријатното дејство на медот врз човековиот организам :

10. Ⓕ **Le sirop de miel fait repousser les poumons même quand il n'en reste qu'un tout petit morceau. Une cuillerée de miel prise chaque matin rend les**

**vieilles filles douces comme lui et fait vivre vieux. Mathusalem en mangeait beaucoup** *(Dictionnaire des superstitions)*

Инсектите имаат и позитивна референтна вредност која се состои во тоа што некои од нив служат како сигнанси за одредени активности на луѓето. Така појавувањето на пајакот претставува знак дека треба да започне сеидбата (= **benisson** во бургонскиот дијалект) :

11. Ⓕ **Quand on voit les fileuses, c'est le moment d'aller en benisson** *(Montreynaud, 870)*

Негативните вредности на инсектите се исто така многубројни во француските верувања. Оваа разновидност на негативните семи ја започнуваме со укажување на веќе наведеното верување во **§ 17** од првата глава во кое стои дека броењето кошници за пчели носи несреќа.

Негативните особини на инсектите се огледаат пред сè во нивната штетност или за домаќинството, како во следните 2 примери :

12. Ⓕ **Celui qui veut éliminer une fois pour toutes les chenilles de son jardin, en fait trois fois le tour avant le lever du jour, tout en disant :"*Chenilles et chenillots, sivez-moi, je m'en vais*!"***(Dictionnaire des superstitions)*

13. Ⓕ **Une croix faite avec des herbes de la Saint-Jean et déposée dans une armoire en éloigne les fourmis** *(Dictionnaire des superstitions)*

или пак за здравјето на луѓето, како во следните неколку примери :

14. Ⓕ **Pour que le frelon ne pique pas, il faut dire: "*Que cette bête devienne douce comme le lait de la Bienheureuse Vierge Marie dans la bouche de notre Seigne Jésus-Christ.*" ou encore: "*Abeille, frelon ou guêpe arrête ton aiguillon comme la saint Vierge arrêta son enfant*"** (Dictionnaire des superstitions)

15. Ⓕ **A piqûre d'abeille, cérumen d'oreille** *(Dictionnaire des superstitions)*

16. Ⓕ **Pour ne pas être piqué par les guêpes toute une année, on passe une crêpe sur son visage avant de la manger** *(Dictionnaire des superstitions)*

Најпосле да го споменеме и верувањето што веќе го наведовме во **§ 17** во кое се вели дека смртта на едно улиште предвидува и смрт на некој од домашните.

Инсектите можат да се јават и со неодредена референтна вредност во верувањата. Тоа особено се случува со оние верувања во кои се

изразуваат совпаѓања меѓу временските периоди и животниот циклус на инсектите :

17. Ⓕ **A la Saint-Crépin les mouches voient leur fin** *(Dictionnaire des superstitions)*

18. Ⓕ **L'ouaille et l'abeille en avril ont leur deuil** *(Pierron, 276)*

19. Ⓕ **Pluie de Saint-Jean tue les taons** *(Dictons des bêtes)*

20. Ⓕ **A Saint-Fortune grande hannetonnée** *(Dictons des bêtes)*

21. Ⓕ **En décembre, journée courte, longue nuit l'abeille se tait, le jonc gémit** *(Dictons des bêtes)*

На крајот ќе наведеме и еден пример со неутрална референтна вредност (истовремено и позитивна и негативна) на пајакот :

22. Ⓕ **Araignée du matin, chagrin, araignée du midi souci, araignée du soir, espoir** *(Pierron)*

**§ 71.** Во рамките на предвидувачките паремии забележавме само две толкувања на соништа и тоа во македонскиот корпус.

Во првото толкување учествува вошката која остварува позитивна референтна вредност:

Ⓜ Вошки на сон да сонуваш, пари ќе печалиш (*Пенушлиски: Малеш)*

Второто толкување се заснова врз бубата која е носител на негативна референтна вредност :

Ⓜ На сон буби да раниш ќе умри некој (*Китевски: Стале Попов*)

## ѓ. Вицеви

**§ 72.** Како што видовме погоре (сп. **§ 47**) Пермјаков ја предвидува и забавната функција како една од седумте функции што ги извршуваат паремиските единици во говорната интеркомуникација. Според него забавната функција е доминантна кај следните паремии : смешни изрази, смешни гатанки и задевки. Очигледно дека Пермјаков не ги зел предвид вицевите како паремиски единици. Ова се должи веројатно на фактот што според него единиците кои содржат повеќе сцени или подолг дијалог спаѓаат во фолклорни а не во паремиски единици. Како што ре-

ковме во наведеното поглавје, за нас критериумот на сложеност на претставените ситуации нема оправданост за разграничување на две спротивставени рамништа: паремиско и фолклорно.

Вицевите спаѓаат во оние паремиски единици кои предизвикуваат смеа или комично задоволство кај интерговорникот. Нормална рамка за доживување на тоа комично задоволство претставува усната говорна интеркомуникација во која говорникот кажува виц на еден или повеќе интерговорници. Од умешноста на кажувањето (изведбата) зависи во голема мера успешноста на вицот односно јачината на комичното задоволство кај интерговорникот. [47]

**§ 73.** Не навлегувајќи во расправа за разните категории на смешното или за неговата функција во животот на луѓето, [48] овде ќе се задржиме на одредбите на вицот од структурна гледна точка.

---

47 Ќе наведеме неколку искажувања на познати француски кажувачи на вицеви во врска со умешноста на кажување вицеви.

Пјер Дорис (Pierre Doris) за својата професија вели: "*Мојата цака е во тоа што кажувам кратки вицеви и што ги исфрлувам како од митралез. Ако не е добра публиката, уште повеќе го забрзувам ритамот. И уште нешто : промените во висината на гласот се важни за одржување на вниманието на гледачот."*

Морис Орг (Maurice Horgues) за себе вели: "*Со оглед на тоа што моето лице не е претерано комично, при изведбата на еден виц мојата мимика не може да ги насмее гледачите. Значи мојата "цака" е во тоа што кажувам вицеви кои имаат многу силна "поента" што научив да ја лансирам како топовско ѓуле.*"

Андре Дек (André Daick) вака се претставува: "*Моја метода претставува опуштањето. Јас кажувам полека, мирно. Олабавеност, смиреност. Не треба брзање: има време. Баш на провансалски начин."*

Роже Пјер (Roger Pierre) истакнува: "*Ја започнав кариерата како пантомимичар и за мене вицот треба да може да се игра со пантомима. Јас го играм секој лик, го менувам гласот, ги претставувам со пантомима дури и предметите. Ни рацете не треба да се заборават. Многу се важни: и тие го кажуваат вицот. А најважно од сè - тоа е веќе излижана вистина - е поентата."*

Алекс Метеје (Alex Métayer) објаснува: "*Мојата цака е во тоа да го "сместам" ликот. Вицот треба да биде театарска мини пиеса во која јас ги играм сите улоги.*" (сите изводи се од книгата на François Biron & Georges Folgoas: ***Festival du rire,*** France Loisirs, Paris, 1982, str. 312-321)

48 Да ја спомeнеме познатата класификација на смешното на Фројд. Трите категории на смешното според него се : досетката, комичното и хуморот. За психогенезата на овие категории Фројд вели: "*Нѝ се чини дека уживањето во досетката е условено од заштедата на енергија што ја бара инхибицијата; уживањето во комичното е условено од заштедата на енергија што ја бара претставувањето (или овоплотувањето); уживањето во хуморот е условено од заштедата на енергија што ја бара чувството*". Што значи таа заштеда на енергија Фројд објаснува на друго место во истата книга врз примерот на досетката: "*Досетката, која тежнее повторно*

Најпрвин ја наведуваме одредбата на Гремас според која основната структура на секој виц се состои од два дела:

**1**. **кажување-презентација** (тоа е краток исказ кој го подготвува дејството на вицот со тоа што воспоставува едно хомогено значенско рамни- ште, една првична изотопија) и

**2**. **дијалог** (постапка која го драматизира вицот и која го нарушува неговото единство со тоа што на првата изотопија ѝспротивставува една друга). [49]

Врз база на Гремасовата одредба на структурата на вицот Виолет Морен понудува една нова збогатена карактеризација. Во структурата на вицот Морен постулира три елементи што таа ги издигнува на ниво на функции. Тоа се следните функции: **1**. **функција на нормализација** која ги поставува ликовите **2**. **локутивна функција на одвивање**, со или без локутор, која го поставува проблемот што бара решение, или пак поставува прашање и **3**. **интерлокутивна функција на дисјункција**, со или без интерлокутор, која го разрешува "смешно" проблемот, која одговара "смешно" на прашањето. Последната функција го пренасочува вицот од сферата на "озбилното" кон сферата на "смешното" и му дава форма на завршеност. [50]

На крајот ќе ја наведеме и одредбата на Миливој Солар. И кај него станува збор за три структурни елементи кои имаат исти функции како и кај Морен и кои ги носат следните називи: **воведна формула, успорување и поента.** [51]

**§ 74.** Нашето занимавање со ентомолошки вицеви го ограничуваме исклучиво на семиолошкиот аспект. Имено, во трудов на вицевите им приоѓаме од гледна точка на знаковната подлошка врз која се заснова оваа група на вицеви. Во секој ентомолошки виц се наоѓа најмалку една лексема која му припаѓа на лексичко-семантичкото поле **ИНСЕКТИ**.

---

*да го доживее задоволството остварено на детска возраст преку безсмислените изрази и игрите со зборови, се наоѓа, во нормална психичка состојба, во инхибирана положба поради спротиставувањето на критичкиот ум и секогаш е исправена пред потребата да ја победи таа инхибиција."* (Sigmund Freud: ***Le mot d'esprit et ses rapports avec l'inconscient***, Gallimard, (coll."Idées"), Paris, 1930, str. 396-7 i 284).

[49] Sp. A. J. Greimas: ***Sémantique structurale***, Larousse, Paris, 1966, str. 70.

[50] Sp. Violette Morin: "L'histoire drôle", ***Communications***, n. 8, 1966, str. 108.

[51] Sp. Milivoj Solar: "Vic kao knji`evna vrsta", **in *Ideja i pri~a. Aspekti teorije proze***, Liber, Zagreb, 1974, str. 218.

Она што нас нè интересира во тие вицеви е начинот на којшто се презентирани инсектите во нив, т.е. со кои особини се претставени инсектите и кои значења носат. Вицевите ги искористуваат референцијалните семи (денотативни и конотативни) за предизвикување комичен ефект односно задоволство кај интерговорниците (слушателите, гледачите и читателите). Со оглед на тоа што смешното почива на необичното и невообичаеното, за да биде успешен еден ентомолошки виц треба да се изберат оние особини на инсектите кои ќе ја потенцираат таа необичност.

Да кажеме дека од сите досега наброени паремиски единици вицевите се најподатливи за пренесување од една говорна заедница во друга со помош на современите средства за комуникација. Овој факт донекаде ја релативизира јазичната припадност на вицот односно го отвора прашањето за припадноста на некои особини на инсектите (фреквенција, видови семи и нивните фигуративни значења) на одредена јазична заедница. Меѓутоа, и тука како и кај останатите јазични и говорни единици важи правилото дека она што се употребува нормално од страна на говорителите на една јазична заедница претставува составен дел (кој не мора да биде и нормиран односно стандардизиран) на јазичните и говорните единици на дадената заедница.

**§ 75.** Вкупниот број на вицеви во францускиот корпус од базата се движи околу **120**. Во француските вицеви учествуваат над **25** инсекти а со најголема застапеност се јавуваат следните инсекти : мувата го зазема првото место, потоа следуваат: пчелата, стоногата, мравката, болвата, комарецот, светулката, пеперугата итн.

Со оглед на тоа дека корпусот содржи многу вицеви како и тоа дека вицевите се многу подолги од другите паремиски единици, овде не можеме да навлегуваме во тоа кои семи и со каква референтна вредност се користат во вицевите. Ќе наведеме само неколку примери на најбројните инсекти во францускиот корпус.

Еве еден виц за мувата во кој се користи нејзината особина да ги задева луѓето:

Ⓕ **Une très vieille mouche se promène, avec son arrière petite-fille, sur le crâne d'un chauve.**

**- Tu vois, dit la veille mouche, avant, ici, y avait un tout petit sentier et maintenant c'est une autoroute...** (*Festival du rire*, 336)

Да кажеме и тоа дека постои варијанта за овој виц во кој главни актери се болвите (дедо и правнук) забележан во книгата *Dictionnaire du rire*, на 28 стр.

Со негативна референтна вредност е претставена и пчелата во следниот виц и тоа со особината на касање:

Ⓕ **Un type s'approche imprudemment d'une ruche. Les abeilles se précipitent sur lui et le transforment en pelote à épingles ... On le transporte chez un médecin qui dit :**

**- C'est rien. Ne vous en faites pas... Je vais vous faire une piqûre...** *(Festival du rire, 353)*

Во следниот виц физичкиот изглед на стоногата поврзан со детската возраст претставува основа за добивање комичен ефект:

Ⓕ **Un petit mille-pattes revient chez lui en boitillant.**

**- A quelle patte, t'es-tu fait mal ? lui demande sa mère.**

**- Je ne peux pas te le dire avec précision, répond-il. Je ne sais compter que jusqu'à dix.** *(L'humour des animaux, 119)*

Наведуваме и еден пример во кој мравката има негативна референтна вредност но овојпат преку фраземата Ⓕ **avoir des fourmis dans les jambes** = *«sentir des picotements dus à la mauvaise circulation du sang» (Rey-Chantreau)*:

Ⓕ **A l'asile, un fou arrive dans la salle de bains et il voit un de ses collègues qui verse du D.D.T. dans la cuvette de son bain de pieds. Tout surpris, il lui de- mande:**

**- Pourquoi tu mets de l'insecticide dans ton bain de pieds?**

**- Ben, dit l'autre, c'est parce que j'ai des fourmis dans les jambes ...** *(Nègre: Dict. des hist. drôles,1132)*.

И од следниот пример, во кој главен актер е комарецот, се гледа дека особината на касање на инсектите (се разбира со негативна вредност) се користи многу често во вицевите:

Ⓕ **Un aristocrate de haute lignée a été cruellement piqué par un moustique.**

**- Que Monsieur le Compte me permette... dit son valet de chambre en s'apprêtant à écraser l'insecte contre le mur.**

**- Surtout pas, Firmin, proteste le noble. N'oubliez pas que, maintenant, il a du sang bleu dans les veines.** *(L'humour des animaux, 122)*

Болвата ќе ја претставиме преку еден виц во кој, заедно со кучето, претставуваат пар кој се јавува во неколку вицеви :

Ⓕ **- Comment, demande un chien à un autre, as-tu occupé ta soirée, hier?**

**- Je suis allé au cirque et je suis rentré avec une des vedettes du spectacle.**

**- Eh bien, dis donc, tu en as de la chance.**

**- Tu parles ! C'était un numéro de puces savantes.** *(L'humour des animaux, 28)*

Во францускиот корпус се јавуваат и вицеви во кои се застапени по два инсекти ( над **10** вицеви), по три па дури и по четири (од последниве само по **1** виц). Ќе наведеме само еден пример со четири инсекти (лебарка, пајак, скорпија и тавтабита), во кој дадените инсекти имаат силно изразена негативна вредност:

Ⓕ **Un gars se présente chez le psychiatre et il déclare:**

**- Mon existence est devenue horrible. Je suis d'une propreté maladive, et pourtant du matin au soir et du soir au matin, je sens des petites bêtes qui se promènent sur moi: des cafards, des araignées, des scorpions, des punaises... Et le bonhomme se gratte, se crispe et se contorsionne.**

**- Hé, là! Arrêtez vos tics et vos grimaces, s'écrie le psychiatre, ou vous allez secouer toute votre vermine sur moi...** *(Nègre: Dict. des hist. drôles, 1986)*

**§ 76.** Македонскиот корпус од базата е многу посиромашен во однос на францускиот а тоа се должи на фактот што во Македонија нема специјализирани речници и збирки на вицеви. Во корпусот има нешто над **15** ентомолошки вицеви. Во сите тие јавувања се застапени следните инсекти подредени според бројноста: мувата, пчелата, мравката, бумбарот, стоногата, штурецот, молецот и лебарката.

Меѓу неколкуте вицеви со позитивна референтна вредност го наведуваме следниот во кој е застапена пчелата со своето својство да прави мед:

Ⓜ Спроти олимпијадата, фрлачот на диск бил подложен на антидопинг контрола. Претставникот на Светската атлетска организација го прашал :

- Дали сте примале некакви средства за зајакнување ?

- Ништо, освен две лажици мед !

- Од каде, тогаш, толкави траги на амфетамини во вашата урина?

- Не знам, можеби некоја од тие пчели копала низ аптеката. (*Н. Македонија, 15.1.1987)*

Негативната серија ќе ја започнеме со молецот чие својство на исхрана со волнени производи е доста експлоатирано:

Ⓜ - Дали Владо сѐ уште е жесток љубовник ?

- Се разбира! Досега толку многу се криеше по шифоњери што со молците веќе е на "ти". (*Екран)*

Следниот виц ја користи негативната референтна вредност на тавтабитата преку нејзиното својство да го напаѓа човекот:

Ⓜ Го прашува учителката Трајче:

- Кажи ми ти Трајче, кое домашно животно му е најверно на човекот ?

Трајче одговара:

- Тавтабитата, учителке, таа никогаш не се одвојува од човекот. (*ТВ, 1.4.1991)*

Серијата ќе ја завршиме со најзастапениот инсект во македонскиот корпус - мувата. Сите нејзини јавувања се со негативна референтна вредност а овде ќе наведеме два вица во кои мувата е претставена преку нејзиниот начин на исхрана:

Ⓜ Еден гостин нарачал супа во ресторанот и откако му ја донеле забележал една мува во супата:

- Не грижете се, му рекла келнерката откако тој ѝ ставил забелешка, мувата не јаде многу. (*Остен, 30.12. 1970)*

Ⓜ Еден гостин во еден ресторан негодува:

- Келнер, оваа мува во мојата чорба е студена! (*Вечер: Вицотека, 28.8.1984)*

На крајот од ова поглавје го даваме табеларниот преглед на видовите паремиски единици што ќе ги проучуваме заедно со другите видови единици во вториот дел од студијава:





# втор дел

# анализа на фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик



*«Дури и најбаналната слика нуди поглед во менталитетот на цела една општествена група како и во градбата на човечкиот дух; само тоа би било доволно да се поместат мeѓите што вообичено се поставуваат при проучување на фигуративниот говор. »*

Charles Bally: ***Traité de stylistique française I***, str.185

Додека во првиот дел се занимававме со општите одредби на поимот фигуративно значење како и со говорните структури во кои се остварува фигуративното значење на ентомолошката лексика, во вториов дел ќе се сосредоточиме на она што ја сочинува лексичката категорија која е предмет на нашиот труд: на нејзиниот израз и содржина. Тоа ќе биде и планот на нашето понатамошно излагање: во третата глава ќе ги анализираме фигуративните значења на секој инсект поодделно, додека во четвртата глава ќе ги обработиме групно семантичките структури на фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик со цел да добиеме семиолошка класификација на инсектите. Со други зборови третата глава ќе се движи од етимонското кон фигуративното значење додека четвртата ќе истражува во обратна насока: од фигуративното кон етимонското значење.

## 1. ПРИЗНАЦИ НА ФИГУРАТИВНОТО ЗНАЧЕЊЕ

Излагањето во третата глава ќе се состои од два дела: најпрвин ќе ги анализираме семиолошките и семантичките признаци општо за целата база а потоа ќе се задржиме на секој инсект поодделно при што ќе ги проследиме инсектите според нивната бројчана застапеност во францускиот корпус на фигуративни ентомолошки единици: од најзастапениот па сѐ до најмалку застапениот инсект.

### 1. 1. База на признаци "ИНСЕКТИ"

**§ 77.** Во семиолошки признаци спаѓа сѐ она што ја сочинува формата односно изразот на лексичката категорија «фигуративни значења на инсектите». Семиолошките признаци заедно со другите типови

признаци (синтаксички, семантички, стилистички, библиографски и бројчани) се внесени во базата на податоци што ја нарековме **ИНСЕКТИ**. Во претходната глава веќе го користевме синтаксичкиот признак **Категорија** при описот на говорните структури на ентомолошките фигуративни единици.

Базата се состои од **2304** записи. Еден запис претставува еден вид досје или шкаф во кој се чуваат податоци за одреден предмет. Во нашиот случај предметот претставува ентомолошка единица со фигуративно значење а податоците претставуваат признаци кои го одредуваат предметот-ентомолошката фигуративна единица. Секој податок е дефиниран со одредена ширина (број на знаци) поради што и се нарекува "поле". Базата содржи вкупно 23 полиња а нејзината структура (број на полето, назив на полето и ширина на полето) изгледа во превод вака:

Структура на базата: INSEKTI.DBF

Број на записи во базата: 2304

| Поле | Назив | Ширина |
|---|---|---|
| **1** | **ИЗРАЗ** | **100** |
| **2** | **РЕДЕН_БРОЈ** | **4** |
| **3** | **ВАРИЈАНТА** | **250** |
| **4** | **ЕКВИВАЛЕНТ** | **250** |
| **5** | **ДЕРИВАЦИЈА** | **30** |
| **6** | **ЈАЗИК** | **25** |
| **7** | **СТРАТ** | **20** |
| **8** | **ИЗВОР_КОМ** | **50** |
| **9** | **КАТЕГОРИЈА** | **45** |
| **10** | **ГЛОСА** | **254** |
| **11** | **ПРЕВОД** | **254** |
| **12** | **ЗНАЧЕЊТЕМА** | **30** |
| **13** | **ФИГУРА** | **20** |
| **14** | **ТИП** | **100** |
| **15** | **РЕФЕРВАЛЕР** | **80** |

| | | |
|---|---|---|
| **16** | **ЗОТИПКЛАСА** | **20** |
| **17** | **ЗООВИД** | **25** |
| **18** | **ЗОООСОБИНА** | **40** |
| **19** | **ЗООБРОЈ** | **1** |
| **20** | **ЗООСИНОНИМ** | **254** |
| **21** | **ЗООАНТОНИМ** | **80** |
| **22** | **КЛУЧЕНЗБОР** | **50** |
| **23** | **ИНТЕРСИНОН** | **254** |
| | ****Вкупно**** | **2237** |

Предметот за којшто се даваат разни податоци односно признаци е претставен во базата преку полето **Израз** и во тоа поле се внесени сите ентомолошки фигуративни единици.

Една од предностите на компјутерската обработка на податоци претставува и листањето на податоци од базата (на екран или на печатач). Базата може да се листа на повеќе начини, со или без индекс. Кога се листа без индекс записите се менуваат според редоследот на физичкиот внес на податоците додека пак кога се користи индекс листањето се остварува според подредените вредности (на буквите, бројките, датумите) на полето. Индексот претставува поле од базата (составено од најмногу 100 знаци) кое е подредено според нагорната или надолната вредност на податоците содржани во него. Така со помош на индексираните полиња може доста лесно и брзо да се дојде до саканиот податок од базата (податок не значи само испишување на екран на она што е веќе запишано туку и брзо пресметување на разни вредности врз основа на податоците содржани во полињата).

### 1. 2. Семиолошки признаци

Во семиолошки признаци спаѓаат **4** признаци кои се запишани под следните броеви во горенаведената структура на базата: 16 (**Зотипкласа**), 17 (**Зоовид**), 19 (**Зооброј**), 18 (**Зооособина**). Ќе дадеме краток опис на секој од овие признаци според редоследот наведен во овој параграф.

### А. Зотипкласа

**§ 78. Зотипкласа** е најопштиот признак кој ја определува систематската припадност на животното што е застапено во говорната единица и тоа според зоолошката класа и ред.

Еве го табеларниот преглед на застапеноста на класите и редовите инсекти во примерите со фигуративно значење во францускиот јазик:




Како што се гледа од табелата најбројна класа со фигуративни значења е класата *ИНСЕКТИ (INSECTA)* со 88,92 %. Втора по бројност е класата *ПАЈАКОВИДИ (ARACHNOIDEA)* со 10,13 %. Најмалку застапена е класата *МНОГУНОГИ (MYRIAPODA)* со 0,9д5 %.

Во однос на редовите од класата *ИНСЕКТИ*, во францускиот корпус се застапени 12 редови од кои најброен е редот ОПНОКРИЛЦИ (HYMENOPTERA) СО 23,96 %.

Во македонскиот корпус ја имаме следната ситуација:

И тука го имаме истиот редослед: најбројна е класата *ИНСЕКТИ*




со 90,42 %, втора е класата *ПАЈАКОВИДИ* со 8,84 % а најмалубројна е класата *МНОГУНОГИ* со 0,74 %.

Во однос на редовите класата *ИНСЕКТИ*, во македонскиот корпус се застапени 9 редови од кои најброен е редот ОПНОКРИЛЦИ (HYMENOPTERA) со 39,95 %.

## Б. Зоовид

**§ 79. Зоовид** претставува таков признак кој ги разграничува ентомозоонимите по видови. Така во францускиот корпус од базата се застапени вкупно **48** видови инсекти, додека во македонскиот корпус има вкупно **29** инсекти.

Еве го табеларниот преглед на застапеноста на видовите инсекти според нивната припадност на одделни редови во францускиот корпус:



Најзастапен вид во францускиот корпус само од класата *ИНСЕКТИ* (вкупно 939 единици) е мувата од редот на двокрилците со 135 примери или 14,38 %, додека веднаш по неа доаѓа пчелата од редот на опнокрилците и таа е застапена со 100 примери или 10,65 %.

Еве го и табеларниот преглед за македонскиот корпус:




Во македонскиот корпус само од класата *ИНСЕКТИ* (вкупно 368 единици), првите две места ги заземаат истите инсекти но во обратен ред: најзастапен вид е пчелата од редот на опнокрилците со 82 примери или 22,28 %, додека на второ место е мувата со 49 примери или 13,31 %.

### В. Зооброј

**§ 80.** Признакот **Зооброј** го регистрира вкупниот број на инсекти кои се содржат во секоја единица. Така според овој критериум во базата ја среќаваме следната состојба:

И во францускиот и во македонскиот корпус среќаваме идентична ситуација: најбројни се единиците со само **1** инсект (над **95 %**) а потоа следат единиците со **2** инсекта (нешто над **4 %**). По **3** и **4** инсекти се среќаваат во многу малку единици (околу **0,5 %**).

Речиси идентичните проценти во францускиот и во македонскиот корпус можат да бидат и индикатор за некое поопшто правило меѓу јазиците воопшто. Како и да е, јасно е дека единиците со само еден инсект се најпогодни за изразување на содржината на мислата а само мал процент единици со по 2 или повеќе инсекти (максимум **5** отсто) можат да учествуваат во изразување на дадени содржини.

### Г. Зоооособина

**§ 81.** Признакот **Зоооособина** претставува поле во кое се регистрира семиолошката фигура на ентомолошкото фигуративно значење. Имено, тука се бележи онаа особина или сема (денотативна или конотативна) на инсектот која го дава или произведува неговото фигуративно значење.

Особините на инсектите може да се поделат во две големи групи: **1. физички особини** и **2. однесување**. Во групата на физички особини спаѓаат следните особини: големина, тежина, боја, градба.

Во втората група особини «Однесување» може да разграничиме три подгрупи:

**А. однесување на инсектите**

**Б. однесување меѓу инсектите и животните** (било да се работи за односи меѓу инсектите или пак меѓу инсектите и другите животни)

**В. однесување меѓу инсектите и луѓето** (и во двете насоки).

Поделбата на три подгрупи е од чисто практична гледна точка поради стремежот за разграничување на учесниците во еден процес. Меѓутоа јасно е дека една иста особина на инсектот (на пример исхраната) може да се реализира во разни подгрупи во зависност од видот на инсектот: така исхраната на пчелите со полен спаѓа во првата подгрупа, исхраната на пајакот со муви во втората, додека исхраната на вошката во третата подгрупа.

Така, во првата подгрупа би можеле да ги изделиме следните однесувања: брмчење, летање, скокање, работење и др. Во втората подгрупа би ги навеле начинот на исхрана (плетење пајажина, боцкање, испуштање отров) додека во третата подгрупа најважни се следните однесувања: касање, задевање, начин на исхрана (сите три се однесувања на инсектите кон луѓето) како и бркање, мавтање, тепање (со рака, со предмет или со инсектициди) и фаќање (сите четири се однесувања на луѓето кон инсектите).

### 1. 3. Семантички признаци

Во семантички признаци спаѓаат **3** признаци кои се запишани под следните броеви во горенаведената структура на базата (сп. **§ 77.**): 12 (**Значењтема**), 15 (Р**ефервалер**) и 13 (**Фигура**). Ќе дадеме краток опис на секој од овие признаци според тукуштонаведениот редослед.

#### А. Значењтема

**§ 82.** Признакот **Значењтема** ги бележи значењата и темите на ентомолошките единици со фигуративно значење. Се работи за сложен признак кој како да е составен од два признака. Тоа произлегува од различноста на говорните структури. Имено, додека кај едни структури значењето може да се одреди со еден збор (кај лексемските и фраземските структури ако се разгледуваат надвор од самостојно изведени говорни дејства), кај други структури значењето претставува интерактивна категорија која може да се одреди со две одредби: најпрвин со помош на некоја илокутивна одредба како на пр. порака, совет, аргументација, префрлување, колнење и др. (кај паремиските структури) а потоа со една одредба која претставува спецификација на она што било изговорено во говорното дејствие. Вториот дел, кој се изразува со помош на именска релација или на комплетивна клауза, претставува всушност тема на говорното дејствие. Токму поради тоа се определивме називот на овој признак да биде **Значењтема** со што всушност се имплицира дека значењето е сложена категорија која може да се разгледува на две рамништа: тематско (стриктно семантичко) и интерлокутивно (прагматичко).

Интересно е во тој поглед да се види како се именуваат паремиските говорни дејствија. Така, најголемиот дел од разгледуваните паремиски единици се претставуваат со следната структура: **рече (кажува) еден(-на) афоризам (гатанка, пословица, престскажување, верување) за (...)**. Како што се гледа именувањето на овие говорни дејствија е претставено преку називот на говорното дејствие во првиот дел и преку неговата тема во вториот дел. Инаку називот на овие дејствија се однесува

многу повеќе на нивната форма и тема отколку на нивната функција. Единствено говорната единица **клетва** се парафразира со глаголската релација **колне некого** која претставува интерактивна категорија што значи дека се однесува на функцијата на таа говорна единица во говорната интеркомуникација.

Нашиот пристап во овој труд е воглавно тематски со оглед на тоа што целта нѝ е да ги проучиме корелациите меѓу семиолошките и семантичките структури во фигуративните ентомолошки говорни единици а не и нивните функции во говорната интеркомуникација.

Значењата на фигуративните ентомолошки единици што тука ги проучуваме се однесуваат воглавно **на човекот, на неговите физички и психички особини и на неговиот социјален живот**. Еден дел од тие ентомолошки единици не го симболизираат директно човекот но сепак индиректно се однесуваат на него. Имено, има многу гатанки, претскажувања, верувања и вицеви чии фигуративни значења не се директно антропоморфни но чија изведба игра улога во човековиот живот (да го поучат, да му го прогнозираат времето, да му пренесат традиционални изреки, да го засмејат).

### Б. Реферvaler

**§ 83.** Признакот **Рефервалер** ја бележи референтната вредност на ентомолошките лексеми со фигуративно значење. Во поглавјето **§ 21** го постулиравме правилото според кое референтната вредност на фигуративното значење е пропорционална на референтната вредност на етимонското значење (со исклучок кај иронијата и антифразата). Референтната вредност е бележена во четири величини: позитивна, неутрална, неодредена и негативна.

Во францускиот корпус ја среќаваме следната ситуација: со **позитивна референтна вредност** се јавуваат **210** ентомолошки лексеми што претставува **19,89 %** од вкупниот број француски изрази со фигуративно значење (1056). **Неутрална вредност** поседуваат **18** ентомолошки лексеми што претставува **1,70 %**. **Неодредена вредност** покажуваат **95** ентомолошки лексеми што претставува **8,99 %**, додека со **негативна референтна вредност** се одликуваат **733** лексеми што претставува **69,41 %** од вкупниот број ентомолошки единици со фигуративно значење во францускиот корпус. Значи најбројни се единиците со негативна вредност, потоа доаѓаат единиците со позитивна, па со неодредена и на крај со неутрална референтна вредност.

Во македонскиот корпус ситуацијата е приближно иста. Имено, со **позитивна вредност** се одликуваат **92** ентомолошки лексеми што

претставува **22,60 %** од вкупниот број ентомолошки единици со фигуративно значење во македонскиот корпус (407). Неутрална вредност поседуваат **6** единици што претставува **1,47 %**. Со **неодредена вредност** се јавуваат **44** лексеми што претставува **10,81 %**. Најголем број лексеми се јавуваат со **негативна вредност**, вкупно **265** што претставува **65,11 %**. Значи и во македонскиот корпус најбројни се единиците со негативна вредност, потоа доаѓаат единиците со позитивна, па со неодредена и на крај со неутрална референтна вредност. Еве го распоредот на референтната вредност во двата јазика претставен преку графикон:




Ако ги споредиме резултатите во двата корпуса ќе видиме дека во македонскиот корпус има повеќе единици со позитивна и со неодредена референтна вредност во однос на францускиот корпус. Од друга страна пак францускиот корпус содржи повеќе единици со негативна и со неутрална референтна вредност.

### В. Фигура

**§ 84. Фигура** е едно од обележјата кои се однесуваат на содржината односно значењето на една лексичка категорија со фигуративни значења. Со оглед на тоа што изразот на една единица со фигуративно значење и самиот претставува значенска јазична единица потребно е да

се утврди која е врската меѓу првичното и вторичното значење на дадената единица. Не се навлегува во тоа што се означува туку се бара само патот по кој првото значење преминало во второ значење односно неговата семиологија.

Не навлегувајќи во расправа за генезата на фигурите и на фигуративните значења, би сакале само да го споменеме мислењето на Баји кој причините за настанување на фигуративните значења ги гледа во слабостите и несовршеноста на човечкиот ум. Баји вели:

*"Секогаш кога успеваме да се доближиме до изворот на некоја слика, се судруваме со некој недостаток на човечкиот ум или на некоја нужност на која подложи јазикот.*

*Најголемото несовршенство од кое страда нашиот ум претставува неговата неспособност да апстрахира во апсолутна смисла, односно да предочи еден поим, да осознае една идеја вон каков и да е допир со конкретната реалност. Ние ги поистоветуваме апстрактните поими со предметите од нашите сетилни перцепции, затоа што тоа е единствениот начин кој нѝ овозможува да ги осознаеме тие поими и да ги направиме разбирливи за другите. (...) Впрочем, тие асоцијации се засновани врз нејасни аналогии, понекогаш и многу нелогични; но тие доста добро откриваат што забележува лицето кое мисли во надворешниот свет и во какви слики тоа лице си го претставува она што неговиот мозок не може да му го претстави во форма на чиста апстракција. Токму во тоа се состои и значењето на фигуративниот јазик за колективната психологија".* [52]

Еве го списокот на видовите фигури и на нивната фреквенција.

| **Француски јазик** | | | **Македонски јазик** | | |
|---|---|---|---|---|---|
| Вид | Јавувања | Проценти | Вид | Јавувања | Проценти |
| 1.Метафора | 434 | 41,10 % | 1.Метафора | 220 | 54,05 % |
| 2.Аналогија | 232 | 21,97 % | 2.Компарација | 58 | 14,25 % |
| 3.Конкретно значење | 128 | 12,12 % | 3.Аналогија | 45 | 11,06 % |
| 4.Компарација | 93 | 8,81 % | 4.Персонификација | 34 | 8,35 % |

52 Charles Bally: ***Traité de stylistique française***, < 2 izd. >, Carl Winter, Heidelberg, 1921, str. 187.

| | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|
| 5.Метонимија | 89 | 8,43 % | 5.Конкретно значење | 27 | 6,63 % |
| 6.Персонифи-кација | 64 | 6,06 % | 6.Метонимија | 12 | 2,95 % |
| 7.Хипербола | 10 | 0,95 % | 7.Хипербола | 7 | 1,72 % |
| 8.Игра на зборови | 4 | 0,38 % | 8.Игра на зборови | 4 | 0,98 % |
| 9.Иронија | 1 | 0,01 % | | | |
| 10.Паронимија | 1 | 0,01 % | | | |
| * Вкупно 1056 единици | | | * Вкупно 407 единици | | |

Од вкупно **10** фигури застапени во двата јазика **8** се исти додека само две се различни но кои се содржат само во по **1** пример. Покрај тоа во голем број единици ентомолошките лексеми се јавуваат во нивното конкретно значење. Од оваа табела можеме да видиме дека меѓу францускиот и македонскиот корпус постојат следните разлики: во францускиот корпус со поголема застапеност во однос на македонскиот се одликуваат аналогијата, метонимијата и конкретното значење, додека кај сите останати фигури застапеноста е поголема во македонскиот корпус.

## 2. ВИДОВИ ИНСЕКТИ

### 2. 1. МУВА

**§ 85.** Мувата претставува инсект кој гради најмногу единици со фигуративно значење (**135** или **12,78 %**) во францускиот корпус од базата на сите три класи (*ИНСЕКТИ, ПАЈАКОВИДИ, МНОГУНОГИ*), додека во македонскиот корпус таа го зазема второто место (**49** единици или **12,04 %**), веднаш позади пчелата.

Веднаш да кажеме дека мувата има лоша репутација во многу митологии. Така било во старогрчката митологија (демонот Еуриномос бил во форма на мува месарка која се хранела со мрши [53], во сириската (ѓаволот Белзебуб бил принц на демоните а неговото име етимолошки

53 Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,*** A. Michel, Paris, 1971, str. 260.

значи «господар на мувите»)[54] итн. Во оваа своја улога мувата симболизира **нечистотија**, **распаѓање**, **пренесување болести** и **непрекинато гонење**.

Со оглед на тоа дека симболиката на инсектите, како впрочем и на сите други предмети, е во тесна врска со нивните фигуративни значења а можеби и во голема мера произлегува токму од нив, потребно е да видиме кои се особините на мувата и какви фигуративни значења тие произведуваат.



Излагањето на семиолошките и на семантичките структури ќе биде во посебни целини а во рамките на тие целини секој признак ќе биде обработен во посебен параграф. Како што видовме погоре (сп. го одделот **1.4. Зооособина**), особините на инсектите ги поделивме во две групи: **физички особини** и **однесување**. Втората група е составена од три подгрупи (**однесување на инсектите**, **однесување меѓу инсектите и другите животни** и **однесување меѓу инсектите и луѓето**) коишто ќе ги сметаме како посебни групи така што заедно со првата група прават вкупно четири групи. Секоја група признаци ќе биде обработена во едно поглавје без разлика на нејзината големина. Покрај семиолошките ќе ги проучуваме и следните семантички признаци: **Значењтема, Рефервалер и Фигура.**

### А. Мувата во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 86.** Од вкупниот број примери со мува во францускиот корпус од базата (135) признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **29** единици и со **21,48 %** тој се наоѓа на трето место меѓу четирите групи признаци.

Меѓу физичките особини примат имаат димензиите на мувата. Имено, фигуративните значења ја користат пред сѐ **ситноста**, **минијатурноста** и **лесноста на мувата или на делови од нејзиното тело**.

Тука спаѓаат на пр. следните именски фраземи:

(1) Ⓕ **pattes de mouche(s)** = «petite écriture fine et souvent illisible» (*Lexis)*, (2) Ⓕ **poids mouche** = «boxeur de la catégorie la plus légère» (*Lexis)*,

---

[54] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 652.

(3) Ⓕ **une cage à mouche** = «une petite chambre ou un petit appartement» (*Rolland, t. 13, 165)* и (4) Ⓕ **mouche volante** = «*méd.* apparition, dans le champ visuel, de points brillants ou de taches noires, en rapport avec des corps flottants de l'humeur vitrée ou avec des troubles rétiniens» (*Lexis)*.

Ситноста на мувата се користи и во следните глаголски фраземи: (5) Ⓕ **peser gravement des oeufs de mouche** = «*vx.* accorder beaucoup d'importance à une chose insignifiante» (*Grand Robert)* (сп. ја следната мисла на Волтер која ја искористува токму оваа фразема: (6) Ⓕ **Marivaux passe gravement son temps à peser des ailes de mouches dans des balances de toiles d'araignées** (*Delacour)*, (7) Ⓕ «Quand on ne veut pas répondre à quelqu'un qui vous demande: où un tel est-il allé? on dit: **A Piogre pour ferrer les mouches**» (*Rolland, t. 3, 310: Suisse)*, (8) Ⓕ «Il a dit plus de mille fois que quand il irait à confesse **les mouches porteraient des bottes et les vaches hucheraient dans les pommiers»** (*Rolland, t. 3, 310)* , (9) Ⓕ **c'est une mouche dans la gueule d'un éléphant** (*Rolland, t. 3, 306)*, (10) Ⓕ **ne pas tenir en place plus qu'une mouche** (*Rolland, t. 3, 306)*, (11) Ⓕ **pour le vent d'une mouche** = «pour une bagatelle, pour une chose futile» (*Rolland, t. 3, 306)*, (12) Ⓕ **faire querelle sur un pied de mouche** = «*vx.* disputer sur une chose insignifiante» (*Rey-Chantreau)* и (13) Ⓕ **faire d'une mouche un éléphant** = «*vx.* exagérer les choses» (*Rey-Chantreau)*.

Ситноста на мувата се користи и за **квантитативно одредување**, како прилошко: (14) Ⓕ **il ne semble pas qu'une mouche y ait passé** = «*vx.* cela se dit quand une personne a bu fort peu d'une liqueur. Item au contraire, que l'on a vidé le verre jusqu'à la dernière goutte» (*Lagane)*, (15) Ⓕ **autant en couvrirait l'aile d'une mouche** = «*vx.* très peu, en petite quantité» (*Rozan, t. 2, 7)*, така и придавско: (16) Ⓕ **disner de mouche** = «dîner chétif» (*Rolland, t. 3, 309)*, (17) Ⓕ **un silence à entendre une mouche marcher** (*Delacour: Saint-Simon)* и синонимот (18) Ⓕ **on aurait entendu voler une mouche** = «expression servant à dépeindre un religieux silence» (*Pradez)*.

Да наведеме и еден виц во кој се користи ситноста на мувата при одмерување на способноста за лажење меѓу двајца шегаџии.

(19) Ⓕ **Deux galéjeurs rivalisent de forfanterie:**

**- Tiens, dit l'un, il y a une mouche qui marche tout en haut de la flèche de la cathédrale.**

**- En effet, approuve l'autre.**

**- Tu ne vas pas me dire que tu la vois comme je la vois.**

**- Non, mais j'entends nettement le bruit que font ses petites pattes.**
(*L'humour des animaux, 118)*

Ситноста на мувата претставува особина која ѝ доделува на мувата и **негативна квалитативна вредност**. Тоа негативно вреднување го среќаваме во единици во кои мувата симболизира нешто ништожно, не-вредно. Таков е случајот во следните примери: сексолошката фразема (20) Ⓕ **enculer les mouches** = «pousser très loin l'analyse, pinailler» (*Caradec)*, фраземите (21) Ⓕ **jeter des pierres aux mouches** = «se dit de ceux qui ne s'amusent qu'à des bagatelles» (*Rolland, t. 3, 306)*, (22) Ⓕ **ne pas faire du mal à une mouche** = «expression applicable à une personne très sensible et bonne» (*Pradez)*, пословицата (23) Ⓕ **Maison de terre, Cheval d'herbe, Amy de bouche Ne valent pas le pied d'une mouche** (*Rolland, t. 13, 163)*, афоризмите: (24) Ⓕ **Une mouche ne doit pas tenir, dans la tête d'un naturaliste, plus de place qu'elle ne tient dans la nature** (*Dictionnaire des citations: Buffon)*, (25) Ⓕ **La politique me fait l'effet d'un immense cabestan auquel sont attelés un grand nombre d'hommes pour soutenir une mouche** (*Lacroix: Clémenceau)* како и погрдите: (26) Ⓕ **asticot** = «1. se dit d'une personne de peu d'importance (physiquement ou socialement) (*Edouard)* 2. fille qu'exploite un souteneur (*Rolland, t. 13, 163)*» и (27) Ⓕ **chiasse** = «on dit fig. dans le style familier 'C'est la chiasse du genre humain', en parlant d'un homme très méprisable, pour dire qu'il est le dernier des hommes» (*Leroux)*.

Од физичките особини, покрај големината на телото, застапена е уште и **бојата на мувата.** Така црната боја на мувата се користи во фраземите: (28) Ⓕ **connaître mouches en lait** = «*vx.* reconnaître ce qui est évident» (*Rey-Chantreau)* = «montrer qu'on ne manque pas de discernement, qu'on est assez rusé pour distinguer le noir du blanc» (*Rozan)* и (29) Ⓕ **ressembler à une mouche dans du lait** = «on dit d'une demoiselle qui a le teint très noir et qui est habillée en blanc» (*Rolland, t. 3, 307)* .

**§ 87.** Од вкупниот број примери со мува во францускиот корпус од базата (135) признакот **ОДНЕСУВАЊЕ НА МУВАТА** е застапен во **31** единица и со **22,96 %** се наоѓа на второ место по бројност меѓу четири групи признаци.

Во однесувањето на мувата се застапени четири области: **начин на исхрана**, **однесување според времето и други појави**, **одржување на лична хигиена** и **летање**.

**Начинот на исхрана** е најзастапената област од четирите видови однесување во фигуративните единици. **Прва особина** на мувите од оваа

група признаци претставува **видот на храна** која ги привлекува мувите. Тука најпрвин доаѓа **медот и воопшто слатките** кои нашле место во две фраземи: (30) Ⓕ **attirer quelqu'un comme le miel attire les mouches** (*Grand Robert)*, (31) Ⓕ **frotter le cul de miel à quelqu'un pour l'abandonner ensuite aux mouches** = «le flatter pour le tromper» (*Rolland, t. 3, 307)*, во еден квалификатив–интерактивна единица: (32) Ⓕ **Ferme ton sucrier, tu attires les mouches** = «locution proverbiale à laquelle on recourt pour inviter un bavard à tenir sa langue» (*Edouard)* и во еден виц:

> (33) Ⓕ **- Il y a beaucoup de mouches dans votre ferme, dit le Parisien.**
>
> **- Oh! répond le paysan, c'est pas grave. Quand il y en a vraiment trop, le pépé s'en charge!**
>
> **- Le pépé. Comment ça?**
>
> **- Eh bien, on l'enduit de miel et toutes les mouches vont sur lui.**
>
> **- Mais, c'est atroce! Le pauvre homme doit terriblement gigoter.**
>
> **- Non. Il est paralysé.** (*Nègre: Dict. des hist. drôles* , 239)

Друг вид храна што ја привлекува мувата претставува **млекото**: (34) Ⓕ **marcher comme une mouche qui sort du lait** = «marcher lentement, être paresseux» (*Rolland, t. 3, 307).* Мувите ги привлекува исто така и **месото**. Таа особина е искористена во една фразема: (35) Ⓕ **viande à mouck** = «se dit d'une personne sale, notamment d'une femme» (*Rolland, t. 13, 157: Nord)* и во еден виц:

> (36) Ⓕ **Un boucher a mis une grande pancarte sur son étalage: *Viande infecte*. Une dame vient se plaindre:**
>
> **- C'est dégoutant, ce que vous faites là!**
>
> **- Mais non, madame, dit le boucher. Ne vous en faites pas! C'est juste pour avertir les mouches...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1471)*

За мувите привлечен е и **изметот** кој се искористува во следните единици: фраземата (37) Ⓕ **mouche à merde** = «désigne une personne collante et fouineuse» (*Mille et un mots calédoniens)*, погрдата (38) Ⓕ **sale mouche** (*Edouard)*, пословиците: (39) Ⓕ **Le fumier attire les mouches** = «un traître est tôt ou tard trahi par d'autres traîtres» (*Edouard),* (40) Ⓕ **Toutes les mouches ne sont pas des mouches à miel** (*Gorunescu, 1711)* како и следниот виц:

(41) Ⓕ **Deux mouches sont assises sur une grosse bouse fraîche, et il y en a une qui dit:**

**- J'ai envie de péter!**

**Alors l'autre lui fait la morale:**

**- T'es folle! On ne fait jamais ça à table...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1316)*

**Втора особина** од групата признаци "Начин на исхрана" претставува големата **стрвност на мувата**. Еве една фраземa во која доаѓа до израз токму таа стрвност: (42) Ⓕ **mouche de cuisine** = «parasite, écornifleur sans vergogne» (*Rolland, t. 13, 161)*. Од таа стрвност доаѓа и непретпазливоста на мувата и бројните непријатни последици кои произлегуваат од тоа. Последиците од таа непретпазливост најчесто се погубни за мувата како што се гледа од следната фраземa: (43) Ⓕ **se débattre comme une mouche qui se noie dans la bouillie** = (*Rolland, t. 3, 307)*, како и во следните две пословици со синонимно значење: (44) Ⓕ **La mouche va si souvent au lait qu'elle y demeure** (*Dournon)* и (45) Ⓕ **La mouche se brûle à la chandelle** = «quand on cède à la tentation, on en pâtit» (*Montreynaud, 244)*, но и непријатни за луѓето како што се гледа од оваа пословица (46) Ⓕ **Mange bien des mouches qui n'y voit pas** = «les personnes peu perspicaces commettent bien des erreurs» (*Dournon)* како и од следните три вицеви:

(47) Ⓕ **- Garçon, vous exagérez, il y a deux mouches dans mon verre d'orangeade.**

**- Et bien, prenez celui-ci. Il n'y en a qu'une.** (*Histoires gratinées, 113)*,

(48) Ⓕ **Un assoiffé entre dans un bar et commande un demi bien frais car il fait très chaud. Le garçon le sert et le client s'aperçoit qu'il y a une mouche qui est tombée au fond de son verre. Alors, il l'attrape par une aile, la secoue et lui dit:**

**- Recrache ce que tu as bu!** (*Dictionnaire du rire,* 221)

(49) Ⓕ **Dans une auberge de campagne, un représentant, assis pour dîner, appelle la servante:**

**- Mademoiselle, il y a une mouche dans mon civet de lapin.**

- **Oh! ce n'est pas possible, monsieur. Le dîneur devient rouge de colère.**

- **Comment, ce n'est pas possible! Et ça, ce n'est pas une mouche?**

- **En effet, monsieur, mais le civet de lapin... ce n'est pas du lapin.** (*L'humour des gourmands, 104)*

**Однесувањето според времето и други појави** претставува признак кој се користи во 1 фразема: (50) Ⓕ **l'aube des mousches** = «(***in*** Rabelais) les quelques heures qui suivent le lever du soleil, vers 8-9 h. du matin» (*Rey-Chantreau)*, во четири претскажувања од кои наведуваме едно: (51) Ⓕ **Si les mouches dansent en janvier, ménage le foin et ton grenier**(*Dournon)*, во две верувања: (52) Ⓕ **Si une mouche attend la guerre; si un ver, force bien sur terre; et si il s'y trouve une araignée mortalité toute l'année** (*Sagesses du corps, 4317: Ile de France)* и (53) Ⓕ **Ayez bien soin de chasser les mouches de la chambre d'une femme en travail d'enfant; une mouche qui la toucherait serait cause que la femme donnerait naissance à une fille** (*Rolland, t. 13, 169)* како и едно толкување на соништа: (54) Ⓕ **Voir en songe plusieurs mouches présage des ennemis et des importuns qui médisent de nous** (*Rolland, t. 13, 169)*.

**Одржувањето на лична хигиена** претставува признак кој го среќаваме во еден афоризам на Шарл Нодје во кој се врши споредба меѓу грижата за лична хигиена на жената со истата таа грижа на мувите и на мачките: (55) Ⓕ **On a remarqué que de tous les animaux, les femmes, les mouches et les chats sont ceux qui passent le plus de temps à leur toilette.** (*Lacroix: Charles Nodier)*

**Летањето** претставува последна особина од групата признаци "Однесување на мувите" која се користи во фигуративни единици. Врз овој признак се заснова глаголот (56) Ⓕ **moucher** = «*class.* aller ça et là comme une mouche, circuler en tous sens» (*Lexis)*, афоризмот (57) Ⓕ **Les mots sont comme des mouches qui bourdonnent autour de la vérité sans jamais pouvoir se poser dessus** (*Delacour: M. Balfour)*, лексемата (58) Ⓕ **mousche** = «espion» и нејзината варијанта (59) Ⓕ **mouche volante** = «indicateur qui sert la police sans en être officiellement» (*Rolland, t. 13, 155)* како и некогашниот деноминатив (60) Ⓕ **mouschier** = «espionner, dénoncer» (*Rolland, t. 13, 155)*.

**§ 88.** Од вкупниот број примери со мува во францускиот корпус (135), признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МУВАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **17** единици и со **12,59 %** се наоѓа на последно место.

Во најголем број единици од овој тип (вкупно **10**) мувата се јавува во врска со исхраната на некои животни. **Меѓу животните кои се хранат со муви спаѓа и пајакот**. Пајакот како парник гради заедно со мувата повеќе фигуративни единици во базата. Интересно е да се напомене дека од сите нив само една единица е фразема: (61) Ⓕ **pris comme une mouche dans une toile d'araignée** (*Rolland, t. 13, 165)*, една единица е виц во кој се јавува еден посебен вид мува, мувата це-це:

(62) Ⓕ **Une araignée se met à bâiller. Avant de tomber dans un profond sommeil, elle a juste le temps de confier à une amie:**

**- Ça y est, j'ai encore dû, sans faire attention, avaler une mouche tsé-tsé.** (*L'humour des animaux, 124)*,

додека најбројни се афоризмите од кои тука наведуваме само еден: (63) Ⓕ **Les lois sont des toiles d'araignées à travers lesquelles passent les grosses mouches et où restent les petites** (*Delacour: Balzac)*.

Ако во претходниот афоризам мувата симболизира истовремено и мали и големи луѓе во зависност од големината, следната пословица ја претставува мувата како метафора за мали, обични и неважни луѓе во споредба со пајакот кој ги претставува големите, моќните и влијателните луѓе: (64) Ⓕ **L'araignée mange la mouche et le lézard mange l'araignée** = «on s'entre-dévore ici-bas, les plus gros mangent les plus petits» (*Rozan, t. 2, 323)*.

Од другите животни кои се хранат со муви или кои влегуваат во нутритивен однос со мувата ги среќаваме: **рибата** во еден афоризам: (65) Ⓕ **Le poisson est un animal susceptible: en présence du pêcheur, il prend facilement la mouche** (*Delacour: Noctuell)* и во еден виц:

(66) Ⓕ **- Tu n'emmènes pas ta petite soeur à la pêche avec toi, aujourd'hui? demande une maman à son fils.**

**- Ah! non, répond-il. Elle m'en a fait trop voir, la dernière fois.**

**- Veux-tu que je lui fasse promettre de rester bien silencieuse?**

**- Mais, dit le gamin, ce n'est pas en faisant du bruit qu' elle m'a gêné. C'est en mangeant tous mes asticots.** (*L'humour des animaux, 47)*,

**косот** во еден виц:

(67) Ⓕ **Voulant égayer sa solitude, une vieille dame achète un couple de merles. Elle se rend donc dans une oisellerie et achète ses deux oiseaux. Avant de partir, elle demande au vendeur:**

**- Je voudrais un renseignement. Comment distingue-t-on le mâle de la femelle?**

**- Ce n'est pas difficile, madame. Vous prenez deux mouches. Si l'un des oiseaux se jette sur la mouche femelle, c'est donc lui le mâle mais s'il se précipite sur la mouche mâle, vous pouvez être sûr que c'est une fe- melle.**

**- Bien, je vous remercie, monsieur.**

**Et la vieille dame sort. Mais prise d'un doute, elle fait demi-tour et entre de nouveau dans le magasin:**

**- Excusez-moi, monsieur, c'est encore moi. Mais comment fait-on pour reconnaître une mouche mâle et une mouche femelle?**

**- Ah ça! madame, je ne suis pas spécialiste. Moi, je vends des oiseaux. Allez demander à un marchand de mouches!** (*Dictionnaire du rire, 366)*,

**мачката** исто така во еден виц:

(68) Ⓕ **Un Ecossais achète, tous les jours, pour son chat, un minuscule morceau de mou. Un matin, il ne le fait pas. Le boucher s'étonne:**

**- Pas de viande, pour le chat, aujourd'hui?**

**Non, fait l'Ecossais. Ce serait superflu. Je l'ai vu avaler une mouche.** (*L'humour des animaux, 70)*

**орелот** во една пословица која е во одречна форма и во која мувата се претставува како мал и недоволен залак во исхраната на орелот: (69) Ⓕ **L'aigle ne chasse point aux mouches** = «l'homme supérieur ne s'arrête pas aux bagatelles» (*Dournon)* како и **кравата** која, ставена во нутритивен однос со мувата, поприма комичен ефект во следниот виц:

(70) Ⓕ **C'est une petite mouche qui volette dans une prairie sur les brins d'herbe. Il y a une grosse vache qui passe en broutant. Eh hop! Elle avale la petite mouche... Alors la petite mouche descend dans le gosier de la vache, elle descend dans l'estomac de la vache, elle**

вкупно **20** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **4** особини: особината "ЛЕТАЊЕ" симболизира најпрвин **непостојан, ветропирест и љубопитен дух** (вкупно **9** единици под броевите: 20, 23, 27, 72, 73, 74, 75, 76 и 77), а потоа **раздвиженост и нешто што лета** (вкупно **10** единици под броевите: 21, 22, 24, 25, 26, 28, 29, 30, 31 и 32). Особината "ПРИВЛЕКУВАЊЕ ОД СВЕТЛИНАТА" симболизира **желба за остварување на искушение која доведува до страдање** (единицата под број 43). Особината "ИСХРАНА" симболизира најпрвин **штетник, лошо суштество** (вкупно **21** единица под броевите: 33, 34, 35, 36, 37, 38, 48, 49, 50, 79, 80, 81, 82, 83, 84, 85, 86, 87, 88, 89 и 90) како и **помошник при оплодување на цвеќињата** (вкупно **4** единици под броевите: 39, 40, 41 и 42). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на следните појави: **атмосферски промени** (вкупно **11** единици под броевите: 44, 45, 46, 47, 51, 52, 53, 54, 55, 56, и 57), **предзнак за љубов и женидба** (вкупно **2** единици под броевите: 58 и 59), **предзнак за вести и гости** (вкупно **3** единици под броевите: 60, 61 и 62), **предзнак и лек против болести** (вкупно **3** единици под броевите: 63, 64 и 65), **предзнак за добивка и среќа** (вкупно **6** единици под броевите: 66, 67, 68, 69, 70 и 71). Значи вкупно **70** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ".

Сумирајќи ги семантичките признаци на пеперугата во францускиот корпус, можеме да го дадеме следниот опис на лексичката категорија **Фигуративни значења на пеперугата во францускиот јазик:**

Пеперугата во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како предметна стварност** (**скудна исхрана**, **нежност и неотпорност**), **како човечко тело** (**убавина/грдост**, **дебелина**, **големина**, **тежина**), **како човечко однесување** (**непостојан, ветропирест и љубопитен дух**, **повлечен живот**, **потполно остварување**, **раздвиженост**, **преголема желба**, **тажни мисли**, **штетник, лошо суштество**) и **како предзнак за** (**атмосферски промени**, **љубов и женидба**, **вести и гости**, **лек против болести** и **добивка и среќа**).

**§ 135.** Кај француските фигуративни единици со пеперуга ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **50** или **55,55** %). Негативните признаци и по број се највеќе, 10 + 1

(предзнак): **скудна исхрана**, **нежност и неотпорност**, **грдост**, **дебелина**, **тежина**, **непостојан**, **ветропирест и љубопитен дух**, **повлечен живот**, **преголема желба**, **тажни мисли**, **штетник**, **лошо суштество** и **предзнак за лошо време**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **31** или **34,44** %). Позитивните признаци на број се 4 + 5 (предзнаци): **убавина**, **големина**, **раздвиженост**, **потполно остварување** и **предзнак за убаво време**, **љубов и женидба**, **вести и гости**, **лек против болести** и **добивка и среќа**.

- на трето место се единиците со неодредена вредност (вкупно **5** или **5,55** %). Неодредени се само два семиолошки признаци: "ИЗГЛЕД" и "ЛЕТАЊЕ".

- на четврто место се единиците со двојна вредност (и позитивна и негативна истовремено): вкупно **4** или **4,44** %.

За референтната вредност на пеперугата во француските фигуративни единици можеме да заклучиме дека преовладува негативниот строеж во споредба со позитивниот.

**§ 136.** Француските фигуративни единици со пеперуга се засновани врз **6** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 90 единици прва по бројност е аналогијата со **38** единици (**42,22** %), на второ место е метафората со **35** единици (**38,89** %), на трето место се наоѓаат компарацијата и единиците со конкретно значење со по **7** единици (**7,78** %), на петто место се наоѓа метонимијата со **2** единици (**2,22** %) и на шесто место е персонификацијата со **1** (**1,11**%).

## Б. Пеперугата во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 137.** Од вкупниот број примери со пеперуга во македонскиот корпус од базата (7) признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **5** единици и тоа преку 3 особини: **тежина**, **вид пеперуга** и **градба**.

Особината **тежина** (покрај особината на однесување **летање**) ја среќаваме во една единица: (1) Ⓜ Едно нешто летат, високо летат, кога ќе паднит како на памбук = «гатанка за пеперуга» (*Пенушлиски: Пословици)*.

И особината **вид пеперуга** е застапена во една единица: (2) ⊖ Светли пеперуги доцно навечер излат, рано сабајле си одат = «гатанка за ѕвезди» (*Пенушлиски: Малеш, 474)*.

Физичката особина **градба** е застапена во **3** единици во кои се користат слики кои се однесуваат на градбата на пеперугата во разните периоди од нејзиниот развој:

(3) Ⓜ закожурчени (навики) = «вкоренет, постојан» (пример: А сè поради тоа што во новите урбани простори влегуваме со стариот менталитет и со закожурчени навики - *В. Андоновски*), (4) Ⓜ кокона = «ирон. Наконтена госпоѓа» *(РМЈ),* (5) Ⓜ нашминкана, дотерана како икона = «исфорсирано држење, ни мрда, ни се врти, укротена е».

**§ 138.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во две единици. И двете единици се засноваат на особината **однесување според времето и други појави**. Пеперугата во овие примери се јавува како **предзнак за голема војска**: (6) Ⓜ Ако излезат по дрвјата многу гасеници и опасат листот, и тие покажуат за војска голема да има во таа година. Така и за скакулци кога излегуат многу (*Цепенков: Верувања, 7)* или како **предзнак за скапотија**: (7) Ⓜ Ако дојдат од некаде во некое место глувци, оси, гасеници, скакулци - на скапија било (*Цепенков: Верувања, 137)*.

## б. Семантички признаци

**§ 139.** Македонските единици со пеперуга ги имаат следните семантички признаци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **3** особини: особината "ТЕЖИНА" се користи за загатнување на самата пеперуга, особината "ВИД ПЕПЕРУГА" се користи за загатнување на ѕвездите, особината "ГРАДБА" е застапена во **3** единици во кои се користат слики кои се однесуваат на градбата на пеперугата во разните периоди од нејзиниот развој и тие симболизираат: **нешто вкоренето** (3), **наконтена госпоѓа** (4) и **исфорсирано држење, укротеност**.

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ". Оваа особина директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на следните појави: **предзнак за голема војска** (6) и **предзнак за скапотија** (7).

Сумирајќи ги семантичките признаци на пеперугата во македонскиот корпус, можеме да заклучиме дека пеперугата влегува исклучиво

со една од следните значенски категории: таа се јавува или како **семиолошка фигура за загатнување**, **како човечко однесување** (**нешто вкоренето**, **наконтена госпоѓа**, **исфорсирано држење, укротеност**) или како **предзнак за голема војска или скапотија**.

Кај македонските фигуративни единици со пеперуга **2** единици се со неодредена и **5** со негативна референтна вредност. Македонските фигуративни единици со пеперуга се засновани врз **3** разни стилски фигури: метафора (**4**), аналогија (**2**) и компарација (**1**).

## 2. 5. ВОШКА

**§ 140.** Вошката го зазема петтото место меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**82** единици со фигуративно значење или **7,76 %** од вкупно 1056 единици), додека во македонскиот корпус таа е многу позастапена и се наоѓа на трето место (**48** единици или **12,79 %** од вкупно 407). Вошката не се среќава во митологиите (поточно во речниците на симболи) така што не ја знаеме нејзината вредност во разните култури.

### А. Вошката во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 141.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **5** единици во францускиот корпус од базата и со **6,09 %** се наоѓа на трето место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен со следните особини: **изглед**, **големина** и **ќоравост**.

Особината **изглед** симболизира најпрвин **грдост**: (1) Ⓕ **laid comme un pou** = «très laid» (*Lexis)*, потоа и **валканост, нечистотија**: (2) Ⓕ **sale comme un pou** = «très sale. Naïve métonymie anthropomorphique - le pou est jugé sale parce que celui qui a des poux est tel» (*Rey-Chantreau)*.

Особината **големина** симболизира **нешто ситно, дреболија** а ситното упатува на **ситничарење**: (3) Ⓕ **chercher des poux dans la paille** = «*vx.* s'occuper de choses insignifiantes; faire des critiques infimes et sordides» (*Rey-Chantreau*), **скржавост**: (4) Ⓕ **écorcher les poux pour en avoir la peau** = «*XVII s.* être d'une avarice sordide» (*Rey-Chantreau)* (ова е варијанта на фраземата наведена под број 83 меѓу единиците со болва во францускиот јазик).



Особината **ќоравост** е претпоставена особина кај вошката и таа е земена во антифрастична употреба со значење на **сиромашен**: (5) Ⓕ **riche comme un pou borgne** (*Widmer: Suisse)*.

**§ 142.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **11** единици од базата и со **13,41 %** се наоѓа на второ место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен со особините: **исхрана**, **мрзливост**, **размножување**, **избувливост** и **однесување според времето**.

Особината **исхрана** симболизира најпрвин **вообразеност, надуеност**: (6) Ⓕ **fier comme un pou (sur son fumier, sur un chignon)** = «les poux sont assimilés à la vanité, à l'orgueil. L'explication en réside dans un jeu métaphorique. L'image ‘gonflé comme un pou’ évoque au sens littéral le pou gorgé de sang. Elle devient au sens figuré, à cause du double sens du terme ‘gonflé’: "vaniteux comme un pou "» (*Sagesses du corps, p. 120),* (7) Ⓕ **se (re)dresser (se carrer) comme un pou sur une gale (un tignon, un chignon)** = «se dit d'un pauvre orgueilleux» (*Rolland, t. 3, 254: Doubs)*, (8) Ⓕ **pou revif** = «c.-à-d. ressuscité, au figuré celui qui, après avoir été dans l'infortune, sort d'embarras et fait l'arrogant» (*Rolland, t. 12, 162)*, а потоа и **радост, уживање**: (9) Ⓕ **bicher comme un pou (comme un pou dans la crème frîche)** = «*fam.* être ravi, jubiler» (*Rey-Chantreau)*.

Особината **мрзливост** симболизира **мрзливост**: (10) Ⓕ **faignant comme un pou** = «paresseux» (*Rolland, t. 12, 164: Marne*).

Особината **размножување** симболизира најпрвин **заснованост на гласините**: (11) Ⓕ **Point de lans sans poux** = «pas de feu sans fumée = lorsqu'un bruit, une nouvelle se répand, il y a souvent quelque chose de vrai au fond» (*Gai Parler)*, а потоа и **сиромаштија**: (12) Ⓕ **L'argent fait l'argent, les pouils font les lants** = ««богатството и сиромаштијата се наследни» (*Rolland, t. 12, 166: Belfort)*.

Особината **избувливост** симболизира **колерик, лесно избувлив човек**: (13) Ⓕ **râler (rouspéter) comme un pou** (*Rey-Chantreau)*, (14) Ⓕ **Thomas le Pou-ardent** = «surnom d'un individu en Champagne, au moyen âge» (*Rolland, t. 12, 156)*, (15) Ⓕ **Quel est l'animal le plus hardy? c'est le pou, cet animal est si genereux qu'il ne craindra pas d'attaquer un gros guex de l'escole Saint-Germain et de le prendre au collet** (*Rolland, t. 12, 172)*.

Особината **однесување според времето** ја среќаваме во едно верување: (16) Ⓕ **Pas de bises d'avril, pas de poux** (*Proverbes de Savoie*).

**§ 143.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е најмалку застапен во корпусот. Го среќаваме во две единици од кои едната е афоризам во кој **ситноста** на вошката е сопоставена на **големината** на **лавот**: (17) Ⓕ **La démocratie? Savez-vous ce que c'est? Le pouvoir pour les poux de manger les lions** (*Delacour: Clémanceau)*, а другата е споредбена фразема во која како парник на вошката се јавува **мајмунот**: (18) Ⓕ **remuer les babines comme un singe qui cherche poux en teste** (*Rolland, t. 12, 164: XVII s.)*.

**§ 144.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ** е секако најброен и тој се јавува во **64** единици од базата што претставува **78,05** %. Овој признак може да се подели во две подгрупи и тоа: **а)** однесување меѓу вошката и човекот и **б)** однесување меѓу човекот и вошката.

### а) Однесување меѓу вошката и човекот

Вошката, исто како и болвата, е **незгоден паразит кој ги напаѓа луѓето и им ја цица крвта**: (19) Ⓕ **Vieux pou!** = «se dit d'un parasite, d'un individu qui paraît prêt à nous sucer le sang ...» (*Edouard)*, (20) Ⓕ **Puce, merde, pou et punaise nous empêchent de vivre à notre aise** (*Sagesses du corps, 2513: Anjou)*. Сепак, во однос на некои други паразити како на пример крлежот, вошката е многу помалку опасна: (21) Ⓕ **Tiqueux de poux s'ennuie** = «големите грешници се подбиваат со малите» (*Sagesses du corps, 2485: Quittard*).

Поради нивната улога на паразити вошките симболизираат **злобни луѓе**: (22) Ⓕ **fils de pou** = «injure» (*Rolland, t. 12, 160*), (23) Ⓕ **C'est le plus maigre pou qui mord le plus fort** (*Rolland, t. 12, 161: Wallonie)*, (24) Ⓕ **L'éléphant se laisse caresser, le pou non** = «малите луѓе се злобни луѓе» (*Dictionnaire des citations: Lautréamont)*, (25) Ⓕ **Il trouverait un pou sur la tête d'un chauve** = «tant il a envie de voir les choses ou les gens en mal et en laid» (*Rozan, t. 2, 348)*, (26) Ⓕ **Quel est l'animal le plus ingrat? - C' est le pou, parce que plus vous le nourrissez, plus il vous pique et vous fait du mal** (*Rolland, t. 12, 172)*.

Иако се штетни за човекот, на вошките во минатото се гледало фаталистички како на природни придружници на луѓето па дури и нивното присуство било **доброќудно**: (27) Ⓕ **Les poux, c'est la santé** (*Rolland, t. 12, 168)*, (28) Ⓕ **Les poux, c'est noble Les puces, c'est chien** (*Sagesses du corps, 2481: Anjou*), па дури и **благопријатно за прочистување на**

**крвта** исто како и дејството на пијавиците: (29) Ⓕ **Les poux nettoient le sang comme pas une huile de foie de morue** (*Sagesses du corps, p. 119)*.

Вошките толку се намножувале што понекогаш гнидите по пат на метонимија означувале **глава** во францускиот јазик: (30) Ⓕ **Je vais te frapper sur les lentes** (*Sagesses du corps, p. 119)*, посебен **дел од главата**: (31) Ⓕ **poulière** = «on appelle ainsi à Valenciennes le derrière de la tête qui est le domicile habituel des poux» (*Rolland, t. 12, 157)* или пак **голема брада** односно **брадест човек**: (32) Ⓕ **barbe-à-poux** = «surnom traditionnel donné aux barbus. Se frédonne fréquemment sur un rythme de valse en passant près d'un monsieur qui arbore dignement cet ornement pileux» (*Edouard)*.

Што се однесува до прекари во функција на етноними, среќаваме уште две фраземи од кои едната се однесува на жители на едно место: (33) Ⓕ **Les lentiers de Saint-Séver** = «sobriquet des habitants de Saint-Séver-Calvados. Ils passaient autrefois pour des petits maîtres ayant les cheveux liés et poudrés à frimas. C'était pour cacher leurs *lentes*, disaient les villages voisins» (*Rolland, t. 12, 168)*, а другата претставува назив-прекар на цел еден народ: (34) Ⓕ **tête à poux** = «*arg.* un breton» (*Rolland, t. 12, 159)*.

Еве уште неколку единици кои се проткаени со хумор и кои се подбиваат со оние кои имаат многу вошки: (35) Ⓕ **Il n'a plus de cheveux, mais il a encore des poux** = «se dit, par plaisanterie, d'un enfant qui vient de se faire tondre ras» (*Rolland, t. 12, 167: Wallonie*), (36) Ⓕ **Tu as peur d'enrhumer tes poux** = «se dit à un enfant qui ne se découvre pas pour saluer» (*Rolland, t. 12, 167*), (37) Ⓕ **Tes poux vont s'envoler** = «se dit à un enfant qui va tête nue dans les champs ou les rues» (*Rolland, t. 12, 167)*, (38) Ⓕ **On dit à un enfant qui se gratte la tête: Tu les changes de parc** (*Rolland, t. 12, 167: Marne)*.

Интересно е да се проследат од социјална гледна точка граѓаните кои биле жртви на вошките. Тоа се пред сѐ оние луѓе кои не ја одржувале својата лична хигијена: (39) Ⓕ **se laisser manger aux poux** = «être très sale» (*Rey-Chantreau*). Оние што не се грижат за себе се или

**мрзливи**: (40) Ⓕ **Les poux mangent les paresseux** (*Proverbes de Savoie*), или

**сиромашни**: (41) Ⓕ **Les poux, c'est les puces des pauvres** = «малите паразити и неволи ги напаѓаат сиромашните а големите богатите» (*Dictionnaire des citations: J. Richepain)*, (42) Ⓕ **Nul vieux vêtement sans poux** = «староста е полна со недостатоци» (*Sagesses du corps, 2484: Quittard)*, (43) Ⓕ **pou affamé** = «un gueux à qui on a donné un emploi lucratif,

dans lequel il veut s'enrichir en peu de temps» (*Lagane)*; «sont les misérables, les gueux qui, comme tant d'héritiers, attendent impatiemment la mort d'un parent pour se jeter avec avidité sur une proie qui promet de les engraisser, de les enrichir» (*Rozan, t. 2, 349)*, (44) Ⓕ **pouilleux** = (ex. **barre-toi, eh pouilleux!** «se dit à une personne d'aspect très misérable, pour la prier de passer son chemin» (*Edouard)* (оваа погрда упатува на фраземата: (45) Ⓕ **dire des pouilles à quelqu' un** (варијанти: **chanter pouilles à quelqu'un, pouiller quelqu'un** = «lui faire des reproches, l'injurier» (*Rolland, t. 12, 165)*), (46) Ⓕ **Le pain dans les gaudes donne les poux** = «расфрлањето со храна создава сиромаштија» (*Sagesses du corps, 1839: Fr. comté)*.

Се чини дека сиромаштијата понекогаш се врзува и за **скржавоста:** (47) Ⓕ **pouillerie** = «extrême avarice» (*Rolland, t. 12, 159)*.

Се разбира дека потенцијални домаќини на вошките можат да бидат и **блазираните богаташи или сладострасниците**: (48) Ⓕ **Homme pouilleux, ou riche ou luxurieux** = «вошливите се или богати или сладострасници» (*Sagesses du corps, 2509: Quittard)*.

Покрај горните категории тука спаѓаат и оние со **заболена кожа**: (49) Ⓕ **se jeter sur une chose comme un pou sur une gale** (*Rolland, t. 12, 162*), (50) Ⓕ **Rarement vieux bouc sans barbe, chèvre sans toux, tête teigneuse sans lente ou poux** (*Sagesses du corps, 2490: Fr. Comté*), како и **војниците**: (51) Ⓕ **Le pou est l'ami du soldat** (*Rolland, t. 3, 254*), (52) Ⓕ **C'est pitié que la guerre, On n'en rapporte que poux et misère** (*Rolland, t. 12, 161)*.

Во врска со вошките постојат многубројни верувања кои се однесуваат на:

**начинот на добивање вошки** кој зависи од **видот на косата**: (53) Ⓕ **Soubz chevel roux souvent git un poux** (*Rolland, t. 12, 159: XVI s.)* или од **одредени недозволени дејствија**: (54) Ⓕ **Il ne faut pas tailler ni coudre des chemises les vendredis parce qu'elles attirent des poux: il ne faut pas se peigner le même jour pour la même raison** (*Rolland, t. 3, 255)*, (55) Ⓕ **Refusez l'aumône à un mendiant, il vous lance un mauvais regard à la suite duquel vous aurez des poux** (*Rolland, t. 12, 170: Loire)*,

**благопријатното дејство на вошките**:

Било да е тоа на сон: (56) Ⓕ **Rêver des poux est signe que l'on va recevoir de l'argent** (*Rolland, t. 12, 168: XVIIs.)* или пак во стварноста: (57) Ⓕ **Si vous trouvez sur votre tête un pou rouge, vous avez la certitude de vivre au moins sept ans** (*Rolland, t. 12, 168: Wallonie)*, (58) Ⓕ **Cinq poux vivants, mis dans un jaune**

**d'oeuf, avalés par celui qui a une fluxion de poitrine, le font cracher abondamment et il guérit** (*Rolland, t. 12, 169: Sarthe)*, (59) Ⓕ **Avalés au nombre de 3, 7 ou 9, les poux de corps guérissent la jaunisse** (*Rolland, t. 12, 169: Normandie)*, (60) Ⓕ **Quand un enfant est malingre, c'est qu'il n'a pas de poux; on en prend sur la tête des autres enfants et on les lui met dans les cheveux** (*Rolland, t. 12, 168: Nièvre*).

### б) Однесување меѓу човекот и вошката

Откако ќе го полази вошка, човек почнува да се чеша на тоа место: (61) Ⓕ **Celui qui a des poux n'a qu'à se gratter** = «qui se sent morveux se mouche» (*Templeuve)*.

Чешањето сепак не дава резултати па затоа доаѓа следната фаза, односно поштењето: (62) Ⓕ **Va te pouiller!** = «va te promener, laisse-moi tranquille» (*Rolland, t. 12, 159)*, (63) Ⓕ **Bonnes et cordiales paroles sont vaines aux fous, aussi faut-il les pouiller au gourdin, et non à la brosse** = «со лудите потребно е строго однесување» (*Sagesses du corps, 2985: Quittard)*.

Постојат и разни верувања во врска со **последиците од непоштење**: (64) Ⓕ **On dit aux enfants qui ne se peignent pas ou ne se laissent pas peigner par leurs parents que les poux tressent dans leurs cheveux des cordes pour les entraîner dans la mer** (*Rolland, t. 3, 255: Lorient)*, (65) Ⓕ **On dit aux enfants qui ne se laissent pas pouiller, que leurs poux deviendront gros comme des ânes et qu'ils les entraîneront à la rivière** (*Rolland, t. 3, 255: Côte d'or*). Вошките и поштењето се толку нормална работа што понекогаш со таа метафора се претставуваат и други природни појави: (66) Ⓕ **Les villageois s'imaginent que les gouttes de rosée sont des poux d'argent tombés au matin de la tête du soleil qui se peigne** (*Rolland, t. 12, 168: XVII s.)*.

Поштењето, со оглед на својата распространетост, нашло одраз и во неколку гатанки за **поштење со прсти особено со чешел**: (67) Ⓕ **Deux qui couroient et dix qui les chassoient, deux qui les regardent et un qui leur fait la moe** = «deux poux au sain d'eune personne et les deux yeux les regardent et les dix dois qui les chassent et cellui qui les tue leur fait la moe» (*Rolland, t. 12, 171: XV s.)*, (68) Ⓕ **Cinq chiens accouplez je meine à la chasse, Suivant mon gibier, sans sentier ou trace. Tout ce que je prens soudain je l'occy; Ce que je ne prens me demeure aussy; Tant moins j'en trouve, plus grande est ma joye. Quels sont mes chiens, mon bois et ma proye?** (*Rolland, t. 12, 171: XVI s.)*, (69) Ⓕ **Je vais à la chasse dans un bois, si je *le* trouve je *le* tuerai, si je ne *le* trouve pas, je *le* rapporterai** (*Rolland, t. 12, 171: Wallonie*), (70) Ⓕ **Qu-est-**

**ce qu'on pourchasse à prendre: l'ayant pris on n'en tient compte et si on ne peut le trouver, on l'emporte avec soy?** (*Rolland, t. 12, 171: XVI s.)*, (71) Ⓕ **Tel n'a chair ne os ne vesture Met cent bestes hors de pature?** = «le peigne» (*Rolland, t. 12, 171: XVI s.*), (72) Ⓕ **Il n'est pas plus grant que le pied d'une mule Et si en enchasse l'en cent bestes hors de leur pasture** = «le peigne» (*Rolland, t. 12, 171: XV s.*), (73) Ⓕ **Je ne sais pas mordre avec mes dents et des fois je fais la chasse mieux qu'avec un fusil** = «le peigne à poux» (*Rolland, t. 12, 172)*.

На вошките кои останале живи по поштењето им претстои црна судбина: (74) Ⓕ **être comme un pou entre deux ongles** = «être menacé de se trouver inévitablement écrasé entre deux ennemis ou entre deux partis puissants» (*Rozan, t. 2, 349)*, (75) Ⓕ **Ils se sont tant gonflés de manger qu'on tuerait un pouille sur leur peau** (*Rolland, t. 12, 162: Besançon, XVIII s.)*.

А во посебни ситуации како што се на пример затворските услови вошките служеле дури и како средство за исхрана: (76) Ⓕ **mie de pain à bec** = «*arg. mil.* pou» (*Guillemard*).

Се разбира секој може да си ги бара и да си ги пошти своите вошки но многу е неупатно да се бараат вошки кај други. Таа активност се сфаќала како непријателство кон другиот: (77) Ⓕ **chercher des poux (pouilles) à quelqu' un (dans la tête de qqu'un)** = «lui chercher querelle pour de mauvaises raisons» (*Rey-Chantreau)*; сп. го примерот кај Edouard: **Au lieu de me chercher des pouilles, tu ferais mieux de t'épouiller, vieille fripouille!** = «au lieu de me chercher noise tu emploierais mieux ton temps à chercher la vermine qui te démange. - Conseil qu l'on donnait parfois - avant l'invention du D.D.T. - à un individu hargneux et mal rasé», (78) Ⓕ **se faire chercher des poux dans la tête** = «1. être obligé de fournir des justifications 2. subir les questions d' une personne pointilleuse» (*Argot du corps)*.

Со оглед на тоа што вошки имало и има сè уште многу во главите на децата, луѓето се домислувале да им застанат на патот на вошките на најразлични начини: **преку носење на разни предмети**: (79) Ⓕ **J'estime qu'il n'y a rien de plus pectoral qu'une bourse pleine de pistolles pendue au col, outre la propriété qu'elle a de chasser les poux du corps** (*Rolland, t. 12, 169),* **по природен пат**: (80) Ⓕ **Les poux abandonnent les filles dès que les règles apparaissent** (*Rolland, t. 12, 168: Wallonie)*, **или преку разни дејствија**: (81) Ⓕ **On fait mourir les poux et autres vermines en se frottant d'eau de puits ou de fontaine sous les aisselles et en récitant certaines parolles** (*Rolland, t. 12, 169)*, (82) Ⓕ **Pour se débarasser des poux que vous envoient les sorciers, il faut prendre,**

**sur votre tête, un de ces poux et, avec une petite aiguille, le piquer vivant dans la cheminée: aussitôt tous les poux qui pullulent sur votre corps disparaîtront** (*Rolland, t. 12, 170: Ardennes*).

### б. Семантички признаци

**§ 145.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 82) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ВОШКА" доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **3** особини: особината "ИЗГЛЕД" симболизира **грдост**, од една страна (единицата под број 1) и **валканост**, од друга страна (2). Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **ситничарење** (3), **скржавост** (4). Особината "ЌОРАВОСТ" симболизира, преку антифраза, **сиромаштија** (5). Значи вкупно **5** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **5** особини: особината "ИСХРАНА" симболизира најпрвин **вообразеност, надуеност** (вкупно **3** единици под броевите: 6, 7 и 8), а потоа **радост и уживање** (**1** единица под бројот 9). Особината "МРЗЛИВОСТ" симболизира **мрзливост** (**1** единица под бројот 10). Особината "РАЗМНОЖУВАЊЕ" симболизира **заснованост на гласини** (**1** единица под број 11) и **сиромаштија** (**1** единица под број 12). Особината "ИЗБУВЛИВОСТ" симболизира **колерик, избувлив човек** (вкупно **3** единици под броевите 13, 14 и 15). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на поврзаноста на **вошките со априлскиот ветар** (**1** единица под број 16). Значи вкупно **11** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **2** единици кои симболизираат **ситно суштество** (**1** единица под број 17) и **паразит** (**1** единица под број 18).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И ЦИЦАЊЕ НА КРВТА" симболизира повеќе работи: **незгоден паразит** (вкупно **10** единици под броевите: 19, 20, 21, 35, 36, 37, 38, 53, 54 и 55), **злобник** (вкупно **5** единици под броевите: 22, 23, 24, 25 и 26), **благопријатно дејство за здравјето** (вкупно **6** единици под броевите: 27, 28, 29, 58, 59 и 60), **делови од телото** (вкупно **3** единици под

броевите: 30, 31 и 32), **етноними** (вкупно **2** единици под броевите: 33 и 34), **нечистотија** (**1** единица под бројот 39), **мрзливост** (**1** единица под бројот 40), **сиромаштија** (вкупно **6** единици под броевите: 41, 42, 43, 44, 45 и 46), **скржавост** (**1** единица под број 47) или **предзнак за бериќет и долг живот** (вкупно **2** единици под броевите: 56 и 57). Особината "ТРЕБЕЊЕ ВОШКИ" симболизира исто така повеќе работи: **незгоден паразит** (вкупно **27** единици под броевите: 48, 49, 50, 51, 52, 61, 62, 63, 64, 65, 66, 67, 68, 69, 70, 71, 72, 73, 74, 75, 76, 77, 78, 79, 80, 81 и 82). Значи вкупно **64** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи ги семантичките признаци на вошката во францускиот корпус, можеме да го дадеме следниот опис на лексичката категорија **Фигуративни значења на вошката во францускиот јазик**:

Вошката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**грдост**, **валканост**, **ситно суштетство**, **делови од телото**), **како припадност на луѓето** (**етноним**), **како човечко однесување** (**ситничарење**, **скржавост**, **сиромаштија**, **вообразеност, надуеност**, **радост и уживање**, **мрзливост**, **заснованост на гласини**, **колерик, избувлив човек**, **незгоден паразит**, **злобник**) и **како предзнак за** (**благопријатно дејство за здравјето**, **бериќет** и **долг живот**).

**§ 146.** Кај француските фигуративни единици со вошка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **73** или **89,02 %**). Негативните признаци и по број се највеќе, 14: **грдост**, **валканост**, **ситно суштетство**, **делови од телото**, **етноним**, **ситничарење**, **скржавост**, **сиромаштија, гордост и надуеност**, **мрзливост**, **заснованост на гласини**, **колерик**, **избувлив човек**, **незгоден паразит**, **злобник**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **9** или **10,98 %**). Позитивните признаци на број се 1 + 4 (предзнаци): **радост и уживање** и **предзнак за благопријатно дејство за здравјето**, **невошна година**, **бериќет и долг живот.**

За референтната вредност на вошката во француските фигуративни единици можеме да заклучиме дека вошката речиси исклучиво се јавува со негативен строеж.

**§ 147.** Француските фигуративни единици со вошка се засновани врз **5** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 82 единици прва по бројност е метафората со **32** единици (**39,02 %**), на второ место се единиците со конкретно значење со **24** единици (**29,27%**), на трето место се наоѓа метонимијата со **14** единици (**17,07 %**), на четврто место се наоѓа компарацијата со **11** единици (**13,41 %**) и на петто место е хиперболата со **1** (**1, 22 %**).

## Б. Вошката во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 148.** Од вкупниот број примери со вошка во македонскиот корпус од базата (48), признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **4** единици и со **8,33 %** се наоѓа на трето место меѓу три групи признаци. Овој признак е застапен само со особината: **изглед**. "ИЗГЛЕДОТ" симболизира **мало и немоќно суштество**: (1) Ⓜ **свенче** = «слабо дете» (*Пеев: Кукуш*) или пак **нешто ситно** (2) Ⓜ **Во една торба имат многу вошки** = «гатанка за смоква» (*Пенушлиски: Пословици*), (3) Ⓜ **Сива вушка серит, а мајка го берит.** = «гатанка за брашно во воденица» (*Пенушлиски: Пословици)*, (4) Ⓜ **вошки со опашки** = «лаги» (*Цепенков: Пословици)*.

**§ 149**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **5** единици и со **10,42 %** се наоѓа на второ место. Овој признак е застапен преку **2** особини: **исхрана** и **кашлање**.

Особината **исхрана** е претставена во **5** единици и таа симболизира **вообразеност, надуеност**: (5) Ⓜ **се најала вошката, напрчила опашката** = «си вообразува дека направил голема работа која тоа не е» (*Јовановски*), (6) **се наду (напеца) како вошка (на тупан)** = «се перчи, се замислува некој и нешто» (*PMJ)*, (7) Ⓜ **като попарена в'шка, надул с'м се** (*Пеев: Кукуш)*, (8) Ⓜ **се качи вошка на рошка** = «се збогатува со нечесна работа и се перчи со тоа» (*Каваев, 3214)*.

Особината **кашлање** симболизира **немешање во туѓи работи** токму поради тоа што оваа особина не е карактеристична за овој мал инсект: (9) Ⓜ **Кој те пита вошка кашла ле** = «не треба човек да се меша во она што не е негова работа» (*Пенушлиски: Малеш)*.

**§ 150.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **39** единици од базата и со **81,25 %** се наоѓа на прво место. Овој признак може да се подели во две подгрупи и тоа: **а)** однесување меѓу вошката и човекот и **б)** однесување меѓу човекот и вошката.

**а)** Вошката е **незгоден паразит кој ги напаѓа луѓето и им ја цица крвта**: (10) Ⓜ Вошките да го јадат = «клетва кон отсутно лице» (*Пенушлиски: Пословици)*, (11) Ⓜ Секоја вошка се бори за својата глава (*Радио-Хихирику, 12. 07.1987*), (12) Ⓜ вошка = «задевало» (*РМЈ)*, (13) Ⓜ гнидава глава = «1. валкан 2. празноглав» (*РМЈ)*.

Интересно е да се одбележи дека во македонскиот корпус постојат доста гатанки (вкупно **15**) во кои се јавува вошката или како дел од загатката (овие се малубројни од типот на погоренаведените под броевите: 2 и 3) или како одгатка односно дел од одгатката. Еве неколку гатанки во кои вошката се јавува како незгоден паразит: (14) Ⓜ Бело е, малечко е, а на цел свет здодеало = «гатанка за вошка» (*Пенушлиски: Малеш, 33)*, (15) Ⓜ Една лазит, сто по себе водит и за илјада конак опитвит = «гатанка за вошка» (*Пенушлиски: Пословици*), (16) Ⓜ На врв бука соленица? = «гатанка за глава со вошки» (*Цепенков: Пословици*), (17) Ⓜ Жива живина од жива снага јаде = «гатанка за вошка» (*СбНУ, LXVIII, од Разлошко: браќа Молерови, 43*), (18) Ⓜ Сиво сугаре по парцела пасе = «гатанка за вошка» (*СбНУ, LXVIII, од Разлошко: браќа Молерови, 43)*, (19) Ⓜ Диви кози по рид пасат = «гатанка за вошки» (*Пенушлиски: Пословици)*, (20) Ⓜ Честа гора, во горато диви свињи, крај горaта до две змии, крај змиите два бунара = «гатанка за: коси, вошки, веѓи, очи» (*Пенушлиски: Пословици*), (21) Ⓜ Тумба, ламја, смрчко, две огљала, две пијајци, рамно поле, честа гора, куси в'лци, без опашки = «гатанка за човечка глаа: брада, уста, нос, очи, вежѓи, чело, коса и вошки во косата» *(Каваев: Гатанки, 484*), (22) Ⓜ Преку девет постели ноќеска премина и назад се врати = «гатанка за вошка» (*Цепенков: Пословици*).

Вошките го напаѓаат човека во делови од телото кои се заскриени и посебно во главата која е покриена со коса. Па оттаму тие обично и не се забележуваат што било повод за следниве единици: (23) Ⓜ Озгора мазно, оздола азно = «појавноста е поубава од сушноста. Се применувало посебно за жени кои однадвор биле во ред а во главата вошливи» (*Цепенков: Пословици*), (24) Ⓜ вушлива глава = «замрсена работа» (*Пеев: Кукуш)*.

Последнава пословица нè воведува во една група единици во кои се критикуваат **нечистите луѓе**: (25) Ⓜ врие (фати) вошки = «нечист е, не се грижи за својата лична хигиена» (*РМЈ)*, (26) Ⓜ земја шетат, вошки берит = «нечист» (*СбНУ, XVI-XVII, 1900, од Дебар: А. Алексиев)*, и посебно **мрзеливите жени**: (27) Ⓜ Ката ем променета - на Велигден вошлива (*Цепенков: Пословици*), (28) Ⓜ Момата убава, ама главата гнидава = «повеќе се грижи за надворешноста а помалку за куќата» (*Поленаковиќ, 3820)*, (29) Ⓜ Мрзливата вошките ќе ја изедат (*Поленаковиќ,*

*3841*), (30) Ⓜ Жена мрзелива мезе на вошките бидуа (*Цепенков: Пословици*), (31) Ⓜ Мрзливи жени, деца вошливи = «однесувањето на децата зависи од воспитувањето што им го дале родителите» (*Пенушлиски: Пословици)*.

Инаку, како и во францускиот јазик, вошливоста симболизира **сиромаштија**: (32) Ⓜ У сиромав мрзлив не барај пари, во место пари тој си има вошки (*Цепенков: Пословици*), (33) Ⓜ Бог да те чуа од гладна вошка: дека ќе ти се запие, месо ќе ти откине (*СбНУ, IX, од Штип: Чачаров, 124*) (оваа пословица-совет е речиси изоеквивалент на француската пословица со вошка под број 23). Како е можно вошките да се поврзат со пари и богатство не може да се рече, меѓутоа очигледно е дека од едно верување кое е изоеквивалент и во францускиот јазик: (34) Ⓜ Вошки на сон да сонуваш, пари ќе печалиш (*Пенушлиски: Малеш)* настанале неколку фигуративни единици кои симболизираат **пари, богатство**: (35) Ⓜ полазува некого вошка = «се збогатува» (*РМЈ)*, (36) Ⓜ полазува некого туѓа вошка = «добива наследство» (*Каваев, 495)*, (37) Ⓜ Дури не те полазит чужѓа вошка, немаш свој = «се однесува на имот» (*Каваев, 777)*.

**б)** Откако ќе осетат дека ги полазиле вошки луѓето почнуваат да се чешаат и да ги бараат вошките најпрвин со рака (за телесните вошки): (38) Ⓜ Секој се бара в пазуа за да најди нешто, и пак неќи да најди? = «гатанка за телесна вошка» (*Цепенков: Пословици)*, а потоа и да се поштат: (39) Ⓜ Повикал гости и седнал да се пошти = «се вели за човек кој не им обрнува внимание на гостите што ги поканил» (*РМЈ)*, (40) Ⓜ Си имам пет пецомана, си и пуштам на честа гора, ми фашчат шути кошути = «гатанка за прсти, глава, вошки» (*Пенушлиски: Пословици)*, (41) Ⓜ Иво идит од гора, диви свине си терат пред себе = «гатанка за чешел со вошки» (*СбНУ, XII, од Прилеп: И. Конев, 7)*, (42) Ⓜ Црни калуѓери низ гора шетат, бел нерез ги тераше = «гатанка за чешел и вошки» (*СбНУ, IX, од Штип: Чачаров, 15)*.

Борбата против вошките понекогаш и не е така едноставна: (43) Ⓜ Лесно е да се бориш против вошките тешко е против гнидите (*Радио-Хихирику, 12.02.1989)*, (44) Ⓜ Постој, свекре, да ти скрша вошка на г...от = «ненадевај се никако» (*Пенушлиски: Пословици)*.

На судбината на вошката не треба воопшто да ѝ се завидува: (45) Ⓜ Да го закачат како вошка на глок = «клетва за смрт на отсутно лице» (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров, 8*), (46) Ⓜ Од вошка кожа не се дерит = «некои го сакаат невозможното, посебно скржавите» (*Цепенков: Пословици*) (слична е со француската фраземата со вошка под број 4).

Отстранувањето вошки си нашло место и во две верувања. Во едното поштењето се споменува во претсмртниот момент:

(47) Ⓜ Болен чоек коа да лежи в постела и му дошло саатот да умира, сè ќе си го покривал лицето со покроо, како да се криe, и сè се поштел околу него, ѓоа има нешто вошки. (*Цепенков: Верувања, 34*), додека во другото верување се санкционира непомагањето во отстранување вошки од ближниот: (48) Ⓜ Вошка да му видиш на некој чоек да му лазит, требало да му ја ватиш, чунки ако не му ја ватиш на тој век ќе му ја јадиш (*Цепенков: Верувања, 99)*.

### б. Семантички признаци

**§ 151.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 48) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ВОШКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина: особината "ИЗГЛЕД" симболизира **мало и немоќно суштество** (**1** единица под број 1) или пак **нешто ситно** (вкупно **3** единици под броевите: 2, 3 и 4). Значи вкупно **4** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини: особината "ИСХРАНА" симболизира **вообразеност, надуеност** (вкупно **4** единици под броевите: 5, 6, 7 и 8), Особината "КАШЛАЊЕ" симболизира **немешање во туѓи работи** (**1** единица под број 9). Значи вкупно **5** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И ЦИЦАЊЕ НА КРВТА" симболизира повеќе работи: **незгоден паразит** (вкупно **15** единици под броевите: 10, 11, 12, 13, 14, 15, 16, 17, 18, 19, 20, 21, 22, 23, и 24), **нечистотија** (**2** единици под броевите 25 и 26), **мрзливост (посебно кај жените)** (**5** единици под броевите 27, 28, 29, 30 и 31), **сиромаштија** (**2** единици под броевите: 32 и 33), **пари, богатство** (**4** единици под броевите: 34, 35, 36 и 37). Особината "ТРЕБЕЊЕ ВОШКИ" симболизира **незгоден паразит** (вкупно **11** единици под броевите: 38, 39, 40, 41, 42, 43, 44, 45, 46, 47 и 48). Значи вкупно **39** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи ги семантичките признаци на вошката во македонскиот корпус, можеме да го дадеме следниот опис на лексичката категорија **Фигуративни значења на вошката во македонскиот јазик**:

Вошката во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како предметна стварност** (**нешто ситно**, **пари, богатство**), **како човечко тело** (**мало и немоќно суштество**) и **како човечко однесување** (**вообразеност, надуеност**, **немешање во туѓи работи**, **незгоден паразит**, **нечистотија**, **мрзливост /посебно кај жените/**, **сиромаштија**).

**§ 152.** Македонските фигуративни единици со вошка (48) ја покажуваат следната состојба кај референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **42** или **87,5** %). Негативните признаци и по број се највеќе, 7: **мало и немоќно суштество**, **вообразеност, надуеност**, **немешање во туѓи работи**, **незгоден паразит**, **нечистотија**, **мрзливост /посебно кај жените/** и **сиромаштија**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **4** или **8,33** %). Позитивен признак е само 1: **пари, богатство**.

- на трето место се единиците со неодредена референтна вредност (вкупно **2** единици или **4,17** %).

И за референтната вредност на вошката во македонските фигуративни единици можеме да заклучиме дека вошката речиси исклучиво се јавува со негативен строеж.

**§ 153.** Македонските фигуративни единици со вошка се засновани врз **5** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 48 единици прва по бројност е метафората со **38** единици (**79,17** %), второто место го делат единиците со конкретно значење и со аналогија со по **3** единици (**6,25** %), четвртото место го делат метонимијата и компарацијата со по **2** единици (**4,17** %).

## 2. 6. ПАЈАК

**§ 154.** Пајакот го дели петтото место, заедно со вошката, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**82** единици со фигуративно значење или **7,76** % од вкупно 1056 единици),

додека во македонскиот корпус пајакот го дели шестото место, заедно со болвата и со "инсект" (**25** единици или **6,14 %** од вкупно 407).

Симболиката на пајакот во разни култури е полна со **амбивалентност**. Инаку таа симболика произлегува од следните признаци на пајакот: изглед на телото, плетење пајажина и боцкање.

Амбивалентноста на пајакот дошла до израз уште во староиндиската митологија. Пајакот плете мрежа која е доста тенка и која потсетува на една реалност на лажни појавности. Оттаму и можноста пајакот двојно да се интерпретира: или како **создавач на ткивото на светот** или пак како **креатор на превезот на илузиите кој ја сокрива Врховната Реалност**. Оваа дилема ја третира и митот за Маја, придружничка на Варуна.

За будистичката филозофија Маја евоцира една површна реалност која, со оглед на тоа што ѝ недостига битието, е лишена од каков и да е метафизички супстрат. За браманистичката филозофија, напротив, единствено реалноста е вистинска зашто таа е овоплотување на сушноста. На тој начин копрената на Маја, исто како и пајажината, ја изразува убавината на создавањето а Маја е многу ценета божица.



Истата дијалектика на есенција и егзистенција се сретнува и во познатиот мит за Атина, божица на мудроста и господарка на ткаењето, и за Арахне, млада Лидијка која како одлична ткаачка се осмелила да ја предизвика божицата во ткаење. Атина исткала тапиserija со 12-те богови од Олимп а на нејзините краеви ги евоцирала казните што им следувале на смртниците кои ги предизвикувале боговите. Арахне, од своја страна, исткала тапиserija на која била претставена љубовта на боговите кон обичните смртнички. Атина, налутена од тој чин, ја удрила Арахне. Арахне, чувствувајќи се навредена, се обидела да се обеси. Во последен момент Атина ја спасила Арахне претворајќи ја притоа во пајак кој за казна постојано ќе виси на својата пајажина (машкиот род на македонската именка *пајак* ја намалува можноста за предавање на овој мит на македонски јазик). Оттаму, денешната тенкост на пајажината, го симболизира **неуспехот на човекот кој сакал да се натпреварува со Господ Бог во создавањето на светот.**

Од горните два мита произлегува и симболиката на пајакот како **вишо божество-демиург, создавач на космосот.**

Така во митовите на разни народи во светот пајакот се јавува како создавач и на светот и на материјата од која се создадени луѓето (кај

Анансите во западна Африка, во Микронезија, кај Ашантите, кај Малајците итн.).

Со оглед на тоа што пајакот ја плете судбината на светот и на луѓето, тој бил употребен насекаде во светот и како предзнак за откривање на судбината. Току таа **предвидувачка или гатачка функција на пајаците** ја среќаваме на пример кај Бамуните од Камерун. Тие за гатање го употребуваат опасниот пајак *мигал* на тој начин што врз неговото пребивалиште ставаат одвечер знаци кои пајакот ги разместува претворајќи ги во пораки што треба утредента гатачот да ги протолкува. Предвидувањето со помош на пајаци било практикувано и во царството на Инките.

Покрај горните две оптшораширени симболики, пајакот понекаде се смета и **како симбол на душата или како водач на душите**. Таквата негова симболика се среќава кај алтајските народи од Централна Азија и од Сибир, кај Муиските во Колумбија, кај Ацтеките, кај Виетнамците и др.

Тројната симболика на пајакот како создавач на светот, како предвидувач на судбината и како водач на душите го поставува пајакот во улога на посредник меѓу светот на боговите и светот на луѓето. Токму таа негова посредничка улога направила кај некои народи, на пр. кај Бамбарите, **пајакот да го симболизира највисокиот степен на чинот на воведување** во кој воведените ја достигнуваат интериоризацијата, таа реализаторска моќ на интуитивниот и медитативен човек.

Симболиката на интериоризација, претставена преку пајак кој се законува среде пајажина, се надополнува со една друга слика на која пајакот се ниша висејќи на влакно од својата пајажина. Со длабоки сексолошки асоцијации, тоа влакно на мистичен план потсетува на папочната врвца или пак на златниот синџир кој го поврзува создаденото суштество со својот создавач и преку кого суштеството се обидува да се искачи до создавачот. Сликата на пајак кој се качува пругоре своите влакна претставува **слика на слободата**, а влакното претставува **средство, подлога за духовно себеостварување.** [62]

За симболиката на пајакот можеме да го наведеме и мислењето на Јунг дека «*како и сите други ладнокрвни животни или како и сите оние*

[62] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 60-61.

*кои не поседуваат церебрално-спинален систем,* ***пајакот има функција на претставување, во ониричката симболика, на еден психички свет кој нѝ е крајно туѓ.***» [63]

Да го споменеме и Жилбер Диран кој за симболиката на пајакот вели: «***Пајакот како негативен симбол, првокласен ткаач и уништувач, ги поларизира во себе сите страотни мистерии на жената, на животното и на нивните односи.***» [64] (уште еднаш станува очигледно дека машкиот род на именката во македонскиот јазик одзема многу од симболиката што ја има пајакот во другите култури).

На крајот да кажеме дека и **во Библијата пајакот е амбивалентен**. Имено, иако пајажината се споредува со надежта на хипокритот поради нејзината кинливост, сепак Господ ја употребил пајажината за да го сокрие Давид кога овој нашол прибежиште во пештерата на Енгади бегајќи од Саул.

**Во христијанската симболика пајакот е најпрвин симбол на скржавост**, зашто тој «*ја цеди муваша како шшо скржавецош їо цеди сиромавиош*», потоа **и на ѓаволот** «*кој нѝ їи йодмешнува своише замки како шшо йајакош ја йодмешнува својаша мрежа*». [65]

## А. Пајакот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 155.** Од вкупниот број примери со пајак во францускиот корпус од базата (82), признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **10** единици и со **12,19 %** се наоѓа на трето место меѓу четири групи признаци.

Еден дел од овие единици се засноваат на сличности во изгледот додека друг дел се заснова на сличности во градбата. Меѓу единиците кои се **градат врз сличности во изгледот** може да изделиме неколку анатомски единици: (1) Ⓕ **araignée** = «testicules» (*Argot du corps)*, (2) Ⓕ **arachnoïde** = «*anat.* l'une des trois membranes qui enveloppent l'axe cérébro-spinal» (*Lexis)*, (3) Ⓕ **doigts d'araignée** = «*vx.* doigts d'une souplesse à faire craindre d'en être filouté» (*Rey-Chantreau)*, (4) Ⓕ **faire patte d'araignée**

---

[63] Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,***, A. Michel, Paris, 1971, str. 42. Podvle- ~enoto e na{e.

[64] Sp. ***ibid.***, str. 43. Podvle~enoto e na{e.

[65] Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,***, A. Michel, Paris, 1971, str. 43.

**- Oh! s'écrie-t-il, il est encore là, celui-là? Hè, vous! Est-ce que vous m'entendez? Ecoutez-moi! Qu'est-ce que vous faites là-dedans? C'est copmplètement idiot. Il n'y a jamais de fourmis dans les rivières. Sortez donc de là, si vous ne voulez pas mourir de faim!**

**Et l'autre fourmilier lui répond:**

**- Mêlez-vous de vos affaires! Et si moi, je préfère le poisson?** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 99)*,

и еднаш на пајакот:

(53) Ⓕ **Une petite fourmi, tombée dans un verre de whisky, supplie une araignée qui se trouve au bord du verre:**

**- Je vous en supplie, madame l'araignée, aidez-moi à sortir, je vais mourir!**

**- Mais petite idiote tu sais bien que si je te sauve je vais te manger...**

**- Tant pis, répond la fourmi, je ne veux pas mourir noyée, tout plutôt que ça, sauvez-moi, je vous en conjure!**

**Alors l'araignée sauve la fourmi en allongeant une de ses pattes mais la fourmi se sauve à toute vitesse et se réfugie dans une plinthe:**

**- Quelle menteuse, tu m'avais dit que je pourrais te manger? hurle l'araignée.**

**- Oh! vous savez, répond la fourmi, moi, quelques gouttes d'alcool et je ne sais plus ce que je dis ...** (*Dictionnaire du rire, 196)*.

Во неколку верувања мравката е поврзана со некои животни, како што се на пример птиците: (54) Ⓕ **Quand on sait où est un nid il ne faut pas le dire près d'un ruisseau parce que les fourmis iraient le détruire** (*Rolland, t. 3, 280*), (55) Ⓕ **Les enfants ne doivent pas visiter un nid le vendredi, les fourmis mangeraient les oeufs** (*Rolland, t. 13, 72)*.

**§ 173**. Групата особини **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ** е претставена со **11** единици од базата и со **16,67** % се наоѓа на трето место. Оваа група особини може да се подели во две подгрупи и тоа: **а)** однесување меѓу мравката и човекот и **б)** однесување меѓу човекот и мравката.

Во однесувањето кон луѓето мравката се јавува со две особини: со **лазење** и со **касање**. Лазејќи по човекот мравката **предизвикува чувство на отрпнатост, сврбеж и непријатност**: (56) Ⓕ **avoir (sentir) des fourmis dans les jambes (bras etc.)** = «éprouver une sensation de picotement dans les membres à la suite d'une longue immobilité ou dans certaines maladies» (syn. **avoir des fourmillements**) (*Lexis)*, (57) Ⓕ **avoir des oeufs de fourmis sous les pieds** = «se dit d'une personne qui ne peut rester en place, qui piétine sans cesse» (*Bescherelle)*, (58) Ⓕ **verrue formillière** = «espèce d'herpès qui cause de vives démangeaisons» (*Rolland, t. 13, 67)*,

> (59) Ⓕ **A l'asile, un fou arrive dans la salle de bains et il voit un de ses collègues qui verse du D.D.T. dans la cuvette de son bain de pieds. Tout surpris, il lui demande:**
>
> **- Pourquoi tu mets de l'insecticide dans ton bain de pieds?**
>
> **- Ben, dit l'autre, c'est parce que j'ai des fourmis dans les jambes...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1132*).

Покрај тоа што лази по човекот мравката понекогаш и го каса што е многу непријатно: (60) Ⓕ **Il n'y a fourmy ni mousche qui n'est son fiel et aiguillon** (*Rolland, t. 13, 69)*, (61) Ⓕ **Qui sur formis se sera mis s'il est poingt *(piqué)*, n'est pas de merveil** (*afr. Rolland, t. 13, 69)*, (62) Ⓕ **Mets ta main dans une fourmilière et dis quelle est la fourmi qui t'a piquée** = «se dit à une fille galante enceinte qui ne peut dire quel est le père» (*Rolland, t. 13, 69)*, (сп. Ⓕ **elle s' est assise sur une fourmilière** = «on emploie cette locution pour excuser une fille enceinte» (*Rolland, t. 13, 69),* Ⓕ **Quand on s'asseoit sur une fourmilière, on ne sait pas quelle fourmi nous a piqués** = «lorsque la mère de la fille vient protester, elle s'entend répondre, par la mère du garçon:» (*Proverbes de Savoie)*).

Симболиката на **лошо суштетство** ја понела црвената мравка преку следната споредбена фразема: (63) Ⓕ **méchant comme une fourmi rouge** (*Rolland, t. 3, 283)*.

Односот на луѓето кон мравките во секојдневниот живот главно е негативен. Со оглед на непријатното искуство со мравките (барајќи храна мравките навлегуваат во домовите на луѓето, се намножуваат и ја загадуваат храната; им досадуваат на луѓето лазејќи по нив а згора на тоа и ги касаат), човекот е приморан да ги отстрани мравките од својот дом.

Во денешно време постојат разни вештачки хемиски средства – инсектициди (сп. ја единицата под број 59), додека порано луѓето го употребувале она што им било при рака, за што сведочат следните верувања: (64) Ⓕ **Pour débarasser un garde-manger des fourmis qui s'y mettent, mettez-y le jour de la Fête-Dieu un bouquet bénit** (*Rolland, t. 13, 72)*, (65) Ⓕ **Mettez une bouse de vache dans une fourmilière, les fourmis émigreront ailleurs** (*Rolland, t. 13, 72)*, (66) Ⓕ **Une croix faite avec des herbes de la Saint-Jean et déposée dans une armoire en éloigne les fourmis** (*Dictionnaire des superstitions)*.

### б. Семантички признаци

**§ 174.** Фигуративните единици од францускиот корпус во чиј состав се наоѓаат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МРАВКА" ги имаат следните семантички признаци (вкупно 66 единици):

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **3** особини: особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мало и немоќно суштество** (вкупно **17** единици под броевите: 1, 2, 3, 4, 5, 6, 7, 8, 9, 10, 11, 12, 13, 14, 15, 16 и 17), особината "БРОЈНОСТ" симболизира **многу луѓе (толпа)** (вкупно **2** единици под броевите: 18 и 19), особината "СМРДЕА" симболизира **непријатен мирис** (вкупно **2** единици под броевите: 21 и 22). Значи вкупно **21** единица е со симболика која потекнува од групата особини "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "НАЧИН НА ИСХРАНА" симболизира најпрвин **работливо суштество** (вкупно **9** единици под броевите: 20, 23, 24, 25, 26, 27, 28, 29 и 30) а потоа и **крадец на туѓо** (вкупно **3** единици под броевите: 31, 32 и 33). Значи вкупно **12** единици се со симболика која потекнува од групата особини "НАЧИН НА ИСХРАНА".

- групата признаци "ДВИЖЕЊЕ" симболизира **раздвиженост, подвижност** (вкупно **2** единици под броевите: 36 и 37).

- групата признаци "ЗАЕДНИШТВО И СОЛИДАРНО ОДНЕСУВАЊЕ" симболизира **желба за дружење и моќ на солидарноста** (вкупно **2** единици под броевите: 34 и 35).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на следните појави: **жешко време**, **дожд и бура** (вкупно **6** единици под броевите: 38, 39, 40, 41, 42 и 43), **позитивен предзнак**

(вкупно **5** единици под броевите: 44, 45, 46, 47 и 48), **негативен предзнак** (вкупно **2** единици под броевите: 49 и 50). Значи вкупно **13** единици се со симболика која потекнува од оваа група особини.

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку две особини. Во првата мравката се јавува **како жртва** и тоа преку односот на мравојадот и мравката (вкупно **2** единици под броевите: 51 и 52) и пајакот и мравката (**1** единица под број 53), додека во втората мравката се јавува во верувања за уништување на птичјите гнезда (**2** верувања под броевите: 54 и 55). Значи вкупно **5** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку следните особини: "ЛАЗЕЊЕТО" симболизира **отрпнатост на дел од телото и свербеж** (вкупно **4** единици под броевите: 56, 57, 58 и 59), "КАСАЊЕТО" симболизира заедно со особината "ИСХРАНА" **опасно и лошо суштество** (вкупно **7** единици под броевите: 60, 61, 62, 63, 64, 65 и 66). Значи вкупно **11** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЛУЃЕТО".

Сумирајќи ги семантичките признаци на мравката во францускиот корпус можеме да го дадеме следниот опис на лексичката категорија **Фигуративни значења на мравката во францускиот јазик**:

Мравката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните две значенски категории: **како човечко однесување** (**испуштање непријатен мирис**, **отрпнатост на дел од телото и свербеж, раздвиженост и подвижност**, **желба за дружење и моќ на солидарното однесување**, **мноштво луѓе**, **мало и немоќно суштество**, **работливо суштество**, **крадец на туѓо**, **жртва**, **опасно и лошо суштество**) и **како предзнак за** (**жешко време, дожд и бура, позитивни и негативни настани**).

**§ 175.** Кај француските фигуративни единици со мравка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **41** или **62,12 %**). Негативните признаци и по број се највеќе, 6 + 4 (предзнаци): **испуштање непријатен мирис**, **отрпнатост на дел од телото и свербеж, мноштво луѓе**, **мало и немоќно суштество**, **крадец на туѓо**, **опасно и лошо суштество**, **предзнак за жешко време, дожд, бура, негативни настани**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **21** или **31,82 %**). Позитивни се следните признаци: **раздвиженост и подвижност**, **желба за дружење и моќ на солидарното однесување**, **работливо суштество**, **жртва** и **предзнак за позитивни настани**.

- на трето место се единиците со неодредена вредност (вкупно **4** или **6,06 %**). Неодредени се само два семиолошки признаци: "КАКО ЖИВОТНО " и "БОЈА НА ТЕЛОТО".

За референтната вредност на мравката во француските фигуративни единици можеме да заклучиме дека доминира негативниот строеж наспроти очекувањата кои произлегуваат од митологијата во која мравката се јавува со нагласено позитивна вредност (сп. **§ 169**).

**§ 176.** Француските фигуративни единици со мравка (вкупно 66) се засновани врз **8** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: прва по бројност е метафората со **24** единици (**36,36 %**), на второ место е аналогијата со **18** единици (**27,27 %**), на трето место се наоѓа персонификацијата со **11** единици (**16,67 %**), на четврто место е компарацијата со **5** единици (**7,58 %**), на петто место е метонимијата со **4** единици (**6,06 %**), на шесто место се единиците во кои мравката се јавува во своето конкретно значење (**2** единици или, **3,03 %**) и седмото место го делат хиперболата и играта на зборови со по **1** единица (**1,51 %**).

## Б. Мравката во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 177.** Од вкупниот број примери со мравка во македонскиот корпус од базата (39), признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **20** единици и со **51,28 %** се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е застапен со следните особини: **големина**, **бројност** и **боја**.

Физичката особина **големина** е застапена во **10** единици од базата. Мравката, исто како и во францускиот јазик, симболизира **мало и немоќно суштество**: (1) Ⓜ не гази ни мрава [72] = «кроток е, добродушен е» (*РМЈ*), (2) Ⓜ И мравката другба сака (*Пенушлиски: Пословици)* (која е изоеквивалент на француската пословица со мравка под број 35), (3) Ⓜ

---

[72] Во францускиот јазик истата идеја е изразена со употреба на мувата што докажува дека мувата и мравката имаат еден заеднички семантички признак: **ne pas faire du mal à une mouche** (сп. го примерот под број 22 кај мувата во францускиот јазик).

Не правете од мравка вол. Волови и така има многу (*Екран, 11.06.1983)*, (4) Ⓜ мравката не ја погазуе, мечката ја пог'лтнуе = «Шапкарев: од мали и незначителни гревови се чува, а големи и важни престапи прави безобзирно» (*Шапкарев: Тиквеш*) (сп. ја варијантата: Ⓜ на мравка не гази, а бивол ќе г'тне - *Пенушлиски: Малеш*), (5) Ⓜ Мечка со мрави не се наситфит = «Шапкарев: Соодветно на величината на едно дело се неговите расходи» (*Шапкарев: Охрид*), (6) Ⓜ Мрава со мечка не можит да се борит = «за фер борба треба дораснати противници» (*Пенушлиски: Пословици*), (7) Ⓜ јајт ко мравка, а работат ко мечка = «работи многу повеќе отколку што се прехранува» (*Каваев, 1286)*, (8) Ⓜ ламја си за јадење, а за работење мрава (*Цепенков: Пословици)*,

> (9) Ⓜ Две мравки возеле мотоцикл од типот "кавасаки". Во еден свиок влегле со огромна брзина, па едната мравка извикнала:
>
> - Чекај, да застанеме!
>
> - Што ти е? - прашала другата мравка.
>
> - Ми влезе мува во окото. (*Наш Свет, бр. 868, 2.04. 1986*),
>
> (10) Ⓜ Еден лудак прашува друг:
>
> - Што имам во раката?
>
> - Знам, - мравка!
>
> - Не погоди!
>
> - Тогаш, имаш мува!
>
> - Не е ни тоа!
>
> - Е, па тогаш е камила!
>
> - Е, не е фер! Си видел! (*Н. Македонија, 20.11.1986)*

Физичката особина **бројност** е застапена во **8** единици. Освен две фраземи: (11) Ⓜ врие како во мравјалник = «има многу раздвижен народ», (12) Ⓜ оди како да брои мравки = «оди многу полека», останатите 6 единици се гатанки за мравка во кои загатката се заснова на бројноста на мравките: (13) Ⓜ Ни предено, ни ткано - под земја в'рви (*СбНУ, LXVIII, од Разлошко: браќа Молерови)*, (14) Ⓜ Едно црно в'же до к'де ќе стигне, сѐ п'т ќе праве (*Пенушлиски: Пословици)*, (15) Ⓜ П'н лонец ф поле врие (*Пенушлиски: Малеш, 456)*, (16) Ⓜ Фоф една кашча безброј човеци (*Пенушлиски: Малеш, 759*), (17) Ⓜ Цал казан под земја врие (*Пенушлиски: Малеш, 589)*, (18) Ⓜ Која вода ја покрила цела земја, а ни мравка не удајла? (гатанка за снег) (*Каваев: Гатанки, 221)*.

Физичката особина **боја** е застапена во **2** единици од кои едната е гатанка: (19) Ⓜ **Пупунец пупат, камара зејт, излези-влези црвени мравки** («одгатка = поп, црква и народ») (*Каваев: Гатанки, 376)*, а другата е брзозборка: (20) Ⓜ **Мравалник ц'рн мрављаник (3 пати)** (*СбНУ, I, од Дебар: Цепенков*).

**§ 178.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е распореден во **18** единици во македонскиот корпус и со **46,15 %** се наоѓа на второ место. Овој признак е застапен со следните четири особини: **работливост**, **движење**, **исхрана** и **однесување според некои појави**.

Особината на однесување **работливост** е најбројна од сите поединечни особини со вкупно **14** јавувања. Во сите тие единици мравката носи симболика на **работливо суштетство**: (21) Ⓜ **работи како мравка** (*РМЈ)*, (22) Ⓜ **Мравките и пчелите нè учат како се работи** (*Јовановски)*, (23) Ⓜ **Ј'опитале мравката: - Зошто си толку кно(ч)ка во полојната? - Зашчо цело лето работам, одгорила мравката.** (*Каваев: Прашанки, 33*), (24) Ⓜ **Лете работат и мравите** (*Пенушлиски: Пословици)*. Мравките имаат и репутација (неоправдана затоа што ја преспиваат зимата) на штедачи: (25) Ⓜ **Пчелите и мравите лете збираат за зиме да јадат** (*Цепенков: Пословици)*, (26) Ⓜ **што носи мрава не клава в уста** (*Цепенков: Пословици)*.

Репутацијата на работливо суштество им послужила на афористичарите и да се поиграат со таа благородна особина која не е доволно наградена во денешно време: (27) Ⓜ **Мравките се наградени според трудот само кај Лафонтен** (*Екран, 12.11. 1982)*.

Интересно е дека во македонскиот корпус среќаваме многу повеќе единици во кои работливата мравка се јавува заедно со певливиот штурец. Идејата на славната Лафонтенова басна **La cigale et la fourmi** нашла плодно тло во македонската култура така што во македонскиот корпус среќаваме, покрај единицата под број 26, уште 6 други авторски паремии. Толкавата бројност на таа проблематика се должи веројатно на сè уште незалечениот комплекс на Македонецот во врска со неговата недоволна работливост и мрзливост. Еве ги тие единици: (28) Ⓜ **Секогаш ќе се најдат штурци од публиката што ќе ја исвиркаат мравката на сцената** (*Лик, 21. 2.1987: С. Петковски)*, (29) Ⓜ **Формула за социјализам: интеграција меѓу штурец и мравка** (*Остен, 15. 11. 1986: В. Толевски)*, (30) Ⓜ **Штурчињата остро го осудија автархичното однесување на мравките** (*Лик, 19.08.1987: Љ. Силјановски)*, (31) Ⓜ **Дојдоа тешки времиња. И штурците од естрадата работат како мравки** (*Лик, 28.10.1987: В. Полазаревски)*,

(32) Ⓜ Толку штурци во естрадата? Ова мора да е земја на мравки (*Комунист, 24.02. 1989: В. Полазаревски)*, (33) Ⓜ Се зборува за интеграција на скопските театри. Мравките се плашат дека во тој случај ќе играат како што ќе им свират - штурчињата (*Екран, 9.12.1983: Солзавец)*,

> (34) Ⓜ Еден дождлив и студен есенски ден, штурецот затропа на тешко затворената врата од топлиот дом на мравката. Откако таа како работен дел од класата праша кој е, му одговори:
>
> - Ти, другар, свирејќи те фати бранот на интервентниот закон, па сега молиш за храна. Храна за такви како тебе нема!
>
> - Ама не, почна да објаснува штурецот, јас дојдов да се поздравиме бидејќи заминувам на концерти низ светот. Станав најславна попѕвезда и сега имам дипломатски можности да ги видам убавините на нашава планета.
>
> Мравката, тој дел од работничката класа, долго размислуваше дали да се поздрави со потенцијалниот милијардер, па најпосле се одлучи да се поздрави, ја отвори вратата и срамежливо го праша:
>
> - А, дали имаш закажано концерт во Париз?
>
> - Да, во Париз одам кон крајот на август - горделиво одговори штурецот.
>
> - Би сакала во Париз да се сретнеш со Лафонтен, да го поздравиш и да му речеш да оди во мајчина му - рече мравката и душмански ја затвори сопствената врата. (*Остен, 15.07. 1987: П. Ангеловски)*.

Особината на однесување **исхрана** е застапена со **1** единица во која мравката (видот **марабунта**) симболизира **стрвно суштество**: (35) Ⓜ како марабунта е.

И особината на однесување **движење** е застапена со **1** единица во која мравката симболизира **бавно движење**: (36) Ⓜ на мрави вјаат = «оди многу полека» (*Пенушлиски: Пословици)*.

Особината **однесување според некои појави** се јавува во **2** верувања. Во едното однесувањето на мравката се јавува како **предзнак за војна**: (37) Ⓜ Кога излегуат многу од мерата надвор мрави по патиштата да се точкаат едни угоре, друзи удолу,- покажуат на многу војска ќе одат по земјава. (*Цепенков: Верувања, 244)*, додека во другото верување однесувањето на мравката навестува **сиромаштија или напредок**: (38) Ⓜ Ако излезат во куќа многу мрави и ако носат од куќа надвор

нешто, било за сиромаштија; а пак ако внесуат од надвор в куќи, за напреж било. (*Цепенков: Верувања, 244)*.

**§ 179.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **1** единица и со **2,56 %** се наоѓа на последно, трето место во македонскиот корпус.

Овој признак е претставен само од особината **лазење** која може да симболизира **непријатно чувство, страв**: (39) Ⓜ мрави лазат некого = «се чувствува непријатно, се ежи» (*РМЈ)*.

### б. Семантички признаци

**§ 180.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 39) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МРАВКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **3** особини: особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мало и немоќно суштество** (вкупно **10** единици под броевите: 1, 2, 3, 4, 5, 6, 7, 8, 9 и 10), особината "БРОЈНОСТ" симболизира **мноштво** (**2** единици под броевите: 11 и 12) или пак служи како слика за загатнување (вкупно **6** единици под броевите: 13, 14, 15, 16, 17 и 18); особината "БОЈА" служи за загатнување или за градење брзозборка (вкупно **2** единици под броевите: 19 и 20). Значи вкупно **20** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "НАЧИН НА ИСХРАНА" симболизира најпрвин **работливо суштество** (вкупно **14** единици под броевите: 21, 22, 23, 24, 25, 26, 27, 28, 29, 30, 31, 32, 33 и 34) а потоа и **стрвно суштество** (**1** единица под бројот: 35). Значи вкупно **15** единици се со симболика која потекнува од групата особини "НАЧИН НА ИСХРАНА".

- групата признаци "ДВИЖЕЊЕ" симболизира **бавно движење** (**1** единица под бројот: 36).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на следните појави: **предзнак за војна** (**1** единица под бројот: 37) и **предзнак за сиромаштија и богатсво** (**1** единица под бројот: 38).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена само преку една особина: "ЛАЗЕЊЕТО" симболизира **непријатно чувство, страв** (**1** единица под бројот: 39).

Сумирајќи ги семантичките признаци на мравката во македонскиот корпус можеме да го заклучиме следното:

Мравката во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните две значенски категории: **како човечко однесување** (**мало и немоќно суштество**, **мноштво**, **работливо суштество**, **стрвно суштество**, **бавно движење**, **непријатно чувство, страв**) и **како предзнак за** (**војна** и **за сиромаштија и богатство**).

**§ 181.** Меѓу македонските фигуративни единици со мравка (вкупно 39) ја наоѓаме следната состојба кај референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **16** или **41,03** %). Негативните признаци и по број се највеќе, 5 + 2 (предзнаци): **мало и немоќно суштество**, **мноштво**, **стрвно суштество**, **бавно движење**, **непријатно чувство, страв**, **како предзнак за војна и за сиромаштија**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **14** или **35,89** %). Позитивни се следните признаци: **работливо суштество** и **предзнак за напредок**.

- на трето место се единиците со неодредена вредност (вкупно **9** или **23,08** %). Неодреден е само семиолошкиот признак: "МНОШТВО".

За референтната вредност на мравката во македонските фигуративни единици можеме да заклучиме дека најбројни се единиците со негативна референтна вредност но во помал обем отколку во францускиот корпус.

**§ 182.** Македонските фигуративни единици кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МРАВКА" се засновани врз **7** разни стилски фигури со следната застапеност: најбројна е метафората со **25** единици (**64,10** %), на второ место е компарацијата со **5** единици (**12,82** %), третото место го делат персонификацијата, аналогијата, метонимијата и конкретното значење со по **2** единици (**5,13** %), на седмо место е хиперболата со **1** единица (**2,56** %).

## 2. 8. ШТУРЕЦ

**§ 183.** Штурецот го зазема шестото место меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**40** единици со фигуративно значење или **3,79** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот

корпус штурецот го дели, заедно со осата и бумбарот, деветтото место по бројот на јавувања (**12** единици или **2,95** %).

За штурецот ги наоѓаме овие податоци во речниците на симболи: Кај Кинезите штурецот се сметал како **симбол на животот, смртта и воскреснувањето**, со оглед на тоа што неговиот животен циклус е исто така троен: од положените јајца во земјата се развива ларва која се преобразува во кокона а оваа се преобразува во имаго, возрасен инсект способен за размножување. Кинезите верувале дека присуството на штурецот во домот носи среќа а истото верување се среќава и кај медитеранските народи. Обожавањето на штурците одело дотаму што Кинезите ги чувале штурците да им пеат во специјални кафези а понекогаш организирале и борби меѓу штурци. [73]



## А. Штурецот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 184**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици и со **5** % се наоѓа на четврто место. Признакот е претставен преку **2** особини: **како животно** и **изглед.**

Особината **како животно** е застапена во еден прекар кој го добил називот метонимиски според живеалиштето кое изобилувало со штурци: (1) Ⓕ **Grésillons**=«On donne aux habitants de Saint-Philibert-du-Peuple (Maine-et-Loire) ce sobriquet parce que, dans cette localité chaude et sèche, il y a beaucoup de grillons» (*Rolland, t. 13, 94)*.

Особината **изглед** е застапена во една лексема и симболизира **мал и слаб човек**: (2) Ⓕ **créquelion, cric** = «individu de petite taille ou de faible complexion. Les mots **criquet, cricri, criquion, crinchon, crignon**, servent en divers endroits à désigner les personnes maigres, débiles» (*Rolland, t. 13, 96*).

**§ 185.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **30** единици и со **75** % се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **5** особини:

---

[73] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 487.

**пеење**, **место на живеење**, **итрина**, **измислено однесување**, **однесување според времето и други појави**.

Главната особина на штурецот по која е познат насекаде е **пеењето**. Најпрвин ги наведуваме единиците во кои штурецот влегува со негативна вредност на своето производство на звук. Тој звук во овој случај претставува крештење.

Ќе почнеме со глаголот кој означува **свирење на лоша виолина**: (3) Ⓕ **crinçonner** = «jouer sur un mauvais violon; **crinçon** = grillon = mauvais violon» (*Rolland, t. 13, 96)*. Веднаш потоа доаѓа лексемата која означува **кречетало**: (4) Ⓕ **grinchon** = «personne qui grinche, qui a la voix aigre et désagréable comme un grillon» (*Rolland, t. 13, 96)*.

На оној кој има штурци во главата кои крештат постојано **му фали разум**: (5) Ⓕ **avoir des grillons dans la teste** = «l'idée de folie est plus fortement marquée dans cette expression» (*Huguet)*, па треба да му **се врати разум**: (6) **faire sortir les grillons de la teste de quelqu'un** = «le ramener à la raison» (*Huguet*). Штурците во главата означуваат и **главоболка по пијанство**: (7) Ⓕ **avoir les grillots** = «avoir mal à la tête le lendemain d'une fête, d'un excès bachique» (*Rolland, t. 3, 289*).

Метафората "пропејува" која означува **извлекување податоци** се поврзува со штурецот кој е одличен пејач: (8) Ⓕ **tirer les grillons de la teste à quelqu'un** = «*anc. fr.* lui tirer les vers du nez (le faire parler)» (*Rolland, t. 13, 98*).

Упорното "пеење" на штурецот симболизира во аргото **барање на кредит**: (9) Ⓕ **grésillonner** = «*arg.* demander du crédit» (*Larchey)*. Кога ќе престане да пее штурецот тоа значи дека **се наоѓа во невола**: (10) Ⓕ **Ce garçon boulanger ne geint pas, on ne l'entend pas plus qu'un grésillon dans le pétrin** (*Rolland, t. 13, 100)*.

Штурецот има репутација на пејач кој многу се забавува така што станал симбол на **истраен поборник**: (11) Ⓕ **Crignon aime tant son chanter qu'il meurt en chantant** (*Rolland, t. 13, 99)*. Пеењето се поврзува со убаво расположение, слатки зборови па оттаму штурецот го наоѓаме и во една метафора која означува **љубезен умилкувач**: (12) Ⓕ **petits grillots** = «garçons aimables et jolis, sans argent, reçus à l'occasion dans l'intimité des filles galantes» (*Rolland, t. 3, 289*).

Убавото пеење на штурецот нашло одраз и во следните две единици, едната пословица која означува **наследување на особините**: (13) Ⓕ **Un hanneton n'engendre point un crignon** = «оса мед не раѓа» (*Rolland,*

*t. 13, 97: Somme)*, а другата виц во кој пеењето на штурците симболизира **романтично расположение**:

(14) Ⓕ **C'est l'été, la nuit est douce et le ciel étoilé. Un couple de jeunes gens se rend dans un parc isolé, refuge des amoureux sans abri, et s'installe dans l'herbe pour se laisser aller à quelques privautés. La fille un peu émue susurre tendrement à l'oreille de son compagnon:**

**- Quel joli cadre! Que le chant des grillons est romantique! A quoi le garçon, plus terre à terre, ne peut s'empêcher de répondre:**

**- Ce ne sont pas les grillons, ma chérie, mais le bruit des fermetures Eclair!** (*Dictionnaire du rire, 21)*.

Постојаното пеење на штурецот не му остава време за работа, па затоа според верувањата, тој е **беден**: (15) Ⓕ **gueux comme un guerlet** = «беден» (*Rolland, t. 13, 97: Centre*).

Можеби "неработењето" на штурците било повод за создавање на една прилошка фразема во која се користи едно **измислено однесување (обработување на земјата)** за означување на **временски отсечок кој никогаш не се случил**: (16) Ⓕ **Du temps que les grillons labouroient la terre et que les boeufs parloient** (*Rolland, t. 13, 100)*.

Особината **итрина** што му се припишува на штурецот во следната споредбена фразема: (17) Ⓕ **fin comme un grillet** = «итар» (*Rolland, t. 3, 290*), произлегува од една многу убава приказна во која главниот јунак се вика "Штурец" кој врз основа на некои совпаѓања успева да ја одигра улогата што си ја измислил а која стварно не ја поседува, што му донело токму на штурецот, по метонимиски пат, репутација на **итар човек**:

(18) Ⓕ **Un nommé Grillet (ou Grillon) qui avait été dans la misère voulut absolument faire trois bons repas avant de mourir. Dans ce but il se présenta comme devin chez une princesse à qui les domestiques avaient dérobé de concert un diamant de grande valeur. Il demanda trois jours pour découvrir les voleurs et exigea qu'il lui fût servi chacun de ces jours un repas splendide, ce qui lui fût accordé. Grillet pensa que ce serait toujours autant de gagné et ne prit pas souci de ce qui pourrait lui arriver quand on découvrirait qu'il n'était pas devin du tout.**

Au premier repas qu'il fit il dit: *En voilà déjà un*, voulant parler du repas. Le domestique coupable qui le servait comprit qu'il disait en parlant de lui: *Voilà déjà un des voleurs*. Le deuxième jour et le troisième jour même histoire avec le deuxième et le troisième domestique coupables. Les voleurs se croyant donc découverts se jetèrent aux pieds de Grillet et lui avouèrent toutes les circonstances de leur vol. Grillet les rassura, se fit remettre le diamant, et le fit avaler à un dindon. Il déclara à la princesse qu'elle avait perdu son diamant et qu'il avait été avalé par cet oiseau. On tua le dindon et le diamant fut retrouvé.

Le mari de la princesse, qui ne croyait pas que Grillet fût un véritable devin, fit mettre un grillon dans un réchaud et devant toute la cour, lui demanda de deviner ce qu'il contenait. *Hélas, tu es pris, Grillet!* dit-il, se parlant à lui-même. Le prince crut alors qu'il était réellement devin et le combla de présents. (*Rolland, t. 3, 290*).

Особината **место на живеење** го претставува најпрвин штурецот како близок сожител на човекот. Нивните места на живеења се толку преплетени (се работи за домашниот штурец **gryllus domesticus**) што штурецот заедно со своето пеење симболизира **копнеж по домот**:

(19) Ⓕ **griyèsse** = «le mal du pays; on pleure quand on est loin de son pays et qu'on entend chanter le grillon rappelant le foyer paternel» (*Rolland, t. 13, 99: Doubs)*. Токму таа близост, верност и приврзаност кон човечкиот дом симболизира во следната лексема **сакан, љубов**: (20) Ⓕ **greluchon, guerluchon** = «amant de coeur, celui qui est fidèle au foyer comme un grillon» (*Rolland, t. 13, 100: XVIII s.)*. [74] Понатаму, местото на живеење на штурецот со својата ситност влегува во една фразема која означува **страв, преплашеност**: (21) Ⓕ **On le ferait entrer dans un trou de grelet, tant il a peur** (*Rolland, t. 13, 98: Poitou, Vendée)*.

Особината **однесување според времето и други појави** е многу застапена и тоа преку двете свои составки. Аналогии меѓу однесувањето на штурецот и временските појави среќаваме во следните претскажувања кои, повеќето, се позитивни: (22) Ⓕ **Quand le grillon des champs construit l'entrée de son terrier du côté du midi, c'est signe que l'hiver sera rigoureux; s'il la fait du côté du nord, l'hiver sera doux** (*Rolland, t. 13, 98: Centre)*, (23) Ⓕ **Si**

---

[74] Инаку во француските етимолошки речници (и на Wartburg, и на Dauzat) зборот **greluchon** се изведува од зборот **grelu** = « *misérable, gueux* » а овој пак од **grêle.**

**le grillon chante, plus de gelées à craindre** (*Montreynaud, 917)*, (24) Ⓕ **Si le cri-cri chante, c'est signe de beau temps** (*Rolland, t. 13, 101: Marne)*.

Во втората група предвидувачки паремии, однесувањето на штурецот (се разбира неговото пеење) и тој како животно се поврзани со разни животни појави како што се, **среќата**: (25) Ⓕ **Cet insecte fait le bohneur de la maison. Si les boulangers ne font pas plus souvent banqueroute c'est qu'ils ont toujours des *crinchons* autour d'eux.** (*Rolland, t. 3, 290)*, (26) Ⓕ **Le chant du grillon présage le bonheur de la maison; quand il cesse c'est signe de malheur** (*Rolland, t. 3, 290*), **богатството**: (27) Ⓕ **Un grillon chantant dans une maison indique qu'il y a de l'argent. Plus il y a de grillons, plus il y a de l'argent** (*Rolland, t. 13, 101)*, **смртта**: (28) Ⓕ **Quand il y a un mort dans la maison, le grillon cesse de chanter** (*Rolland, t. 13, 101)*, (29) Ⓕ **Le premier cri-cri qui chante à votre foyer annonce la mort: il faudra le saisir et le tuer. S'ils viennent à plusieurs, c'est signe de bonheur et il faut les protéger** (*Rolland, t. 13, 102: Wallonie*), **заштита од вештери и судски извршители**: (30) Ⓕ **Les sorciers et les huissiers n'ont aucun pouvoir sur les personnes qui ont des *grillots* dans leur maison** (*Rolland, t. 3, 290)*, (31) Ⓕ **Si le grillon chante dans la cheminée, c'est qu'il n'y a pas de sorcier dans la maison** (*Rolland, t. 13, 101: Maine-et-Loire)*, **лечење од хидрописија**: (32) Ⓕ **Le café avec des *cricris* est excellent contre l'hydropisie** (*Rolland, t. 3, 290: Seine-et-Oise)*.

**§ 186.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во една единица во која како парник на штурецот се јавува **змијата** која, исто како и вештерот, е маѓепсана од песната на штурецот: (33) Ⓕ **Le grillon facscine le serpent par son chant. Dans une maison où il y a des grillons, il n'y a pas de serpents.** (*Rolland, t. 13, 101: Sarthe)*.

**§ 187.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ** е претставен во неколку единици и тоа преку особината **однесување меѓу човекот и штурецот**.

Пеењето на штурецот отсекогаш ги привлекувало посебно децата кои за да го измамат надвор од дупката му пееле разни песнички: (34) Ⓕ **A La Rochelle les enfants chantent en tourmentant le grillon avec un brin d'herbe pour le faire sortir de son trou: - Grelet, grelet, sors de ton creux, Le serpent va manger tes oeufs** (*Rolland, t. 3, 290*), (35) Ⓕ **On met un brin de paille dans le trou du grillon pour l'engager à sortir et on lui dit: *"Grelet, grelet, sors de ton trou, Les boeufs, les vaches sont dans tes choux Qui les mangent tous*"** (*Rolland, t. 13, 103: Cher*) .

Кога ќе го измамат надвор, децата го фаќаат штурецот и со него играат разни игри: (36) Ⓕ **En serrant le grillon entre les doits les enfants lui disent: - Scieur, scieur, quand me ferais-tu mes souliers? - Lundi (répond l'insecte)** (*Rolland, t. 3, 290: Saintonge*).

Меѓутоа, што и да прават со штурецот, кај народот постои верување дека штурецот не треба да се убива: (37) Ⓕ **On ne veut pas qu'on tue les grillons, dans la pensée qu'ils font le bonheur des maisons où ils se retirent** (*Rolland, t. 13, 101: XVII s.*), (38) Ⓕ **Les grillons sont les petites bêtes du bon Dieu, il ne faut pas leur faire de mal** (*Rolland, t. 13, 101: Nièvre*), (39) Ⓕ **Qui tue un grelet voit bientôt crever son plus beau mouton** (*Rolland, t. 3, 290*).

Сепак, некои луѓе ги убиваат штурците за храна и во таков случај тој симболизира **слаба исхрана**: (40) Ⓕ **Il est maigre comme s'il ne mangeait que des grillons** (*Widmer*).

### б. Семантички признаци

**§ 188.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 40) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ШТУРЕЦ" доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "КАКО ЖИВОТНО" симболизира **жители на место полно со штурци** (**1** единица под реден број 1). Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **мал и слаб човек** (2). Значи вкупно 2 единици имаат симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **5** особини. Особината "ПЕЕЊЕ" симболизира: **свирење на лоша виолина** (3), **кречетало** (4), **фалење разум** (5), **враќање разум** (6), **главоболка по пијанство** (7), **извлекување податоци** (8), **барање кредит** (9), **попаѓање во невола** (10), **истраен поборник** (11), **љубезен умилкувач** (12), **наследување на особини** (13), **романтично расположение** (14), **беда** (15). Особината "ИЗМИСЛЕНО ОДНЕСУВАЊЕ (ОБРАБОТУВАЊЕ НА ЗЕМЈА)" симболизира **временски отсечок кој никогаш не се случил** (16). Особината "ИТРИНА" симболизира **итар човек** (17 и 18). Особината "МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ" симболизира **копнеж по домот** (19), **сакан, љубов** (20), **страв, преплашеност** (21). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" не симболизира директно ништо но однесувањето на штурецот претставува **предзнак за временски појави** (22, 23 и 24), **за среќа** (25 и 26), **за бо-**

**гатство** (27), **за смрт** (28 и 29), **за заштита од вештери и судски извршители** (30 и 31), **за лечење од хидрописија** (32). Значи вкупно **30** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку едно верување во кое штурецот се јавува како **маѓепсувач на змијата** (33).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И ШТУРЕЦОТ" симболизира **слаба исхрана** (40), додека однесувањето на луѓето упатува на штурецот како **предмет за игра** (34, 35 и 36), како **предзнак за среќа** (37 и 38) и **за загуба во добиток** (39). Значи вкупно **7** единици се со симболика која потекнува од групата "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ".

Штурецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како назив за луѓе** (**жители на место полно со штурци**), **како временска одредба** (**временски отсечок кој никогаш не се случил**), **како човечко однесување** (**свирење на лоша виолина**, **кречетало**, **фалење разум**, **враќање разум**, **главоболка по пијанство**, **извлекување податоци**, **барање кредит**, **попаѓање во невола**, **истраен поборник**, **љубезен умилкувач**, **наследување на особини**, **романтично расположение**, **беда**, **итар човек**, **копнеж по домот**, **сакан, љубов**, **страв, преплашеност**, **поткажувач, кодош**) и **како предзнак за** (**временски појави**, **за среќа**, **за богатсво**, **за смрт**, **за заштита од вештери и судски извршители**, **за лечење од хидрописија**).

**§ 189**. Кај француските фигуративни единици со штурец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со позитивна вредност (вкупно **18** или **45 %**). Позитивни се следните семиолошко-семантички признаци: " ПЕЕЊЕ" (делумно), "МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ " и **предзнак за (за убаво време, среќа**, **богатсво, заштита од вештери и судски извршители, лечење од хидрописија)**.

- на второ место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **15** или **37,5 %**). Негативни се следните семиолошко-семантички признаци: "ПЕЕЊЕ" (во поголем дел), "(МАЛО) МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ" и **предзнак за (лошо време, смрт)**.

- на трето место се единиците со неодредена референтна вредност (ни позитивна ни негативна): вкупно **4** или **10 %**. Неодредени се следните

признаци: "КАКО ЖИВОТНО" и "ОДНЕСУВАЊЕ НА ЧОВЕКОТ (ДЕЦАТА) КОН ШТУРЕЦОТ".

- на четврто место се единиците со двојна вредност (и позитивна и негативна истовремено): вкупно **3** единици или **7,5 %**. Двојни се два признака: "МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ " и "ПЕЕЊЕ" (делумно).

Штурецот значи се јавува со разни референтни вредности во францускиот корпус, со мала предност на позитивната вредност.

**§ 190.** Француските фигуративни единици со штурец се засновани врз **8** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 40 единици на прво место се наоѓа аналогијата со **15** единици (**37,5 %**), на второ место е метафората со **13** единици (**32,5 %**), на трето место се наоѓа компарацијата со **4** единици (**10 %**), на четврто место е персонификацијата (вкупно **3** единици или **7,5 %**), на петто место се единиците со конкретно значење (вкупно **2** единици или **5 %**) и шестото место го делат хиперболата, метонимијата и играта на зборови со по **1** единица (**2,5 %**).

## Б. Штурецот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 191**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во сите **12** единици односно **100 %** во македонскиот корпус. Овој признак е претставен преку **3** особини: **пеење**, **неработење** и **место на живеење**.

Особината **пеење** симболизира најпрвин **дрдорење**: (1) Ⓜ чрчори = «дрдорење», **непријатен континуиран звук**: (2) Ⓜ Штурци да му штурат у главата = «клетва кон отсутно лице» (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров, 432*) и **создавање романтично расположение**:

> (3) Ⓜ Лето навечер во градскиот парк. Момче и девојка нежно се прегрнуваат на една клупа. Таа, романтично расположена, му вели на момчето.
>
> - Мили, ги слушаш ли штурциве на сите страни?
>
> - Ама какви штурци, мила, тоа се - патенти! (*Остен, 15. 12.-1986*).

(Вицов е идентичен со францускиот виц под бр. 14 од единиците со штурец, веројатно се работи за превод).

Особината **неработење** е поврзана со првата особина, со пеењето. Имено, штурецот е претставен како неработник затоа што пее по цел

ден и нема време да работи. Интересно е дека оваа особина ја наоѓаме во 8 единици од кои 7 се афоризми и една алегорија. Во нив штурецот симболизира **неработник** а во екстензијата на овој симбол влегуваат, покрај пејачите, и политичарите и општествените работници пред сè и над сè. Со оглед на тоа што штурецот се јавува како парник на мравката, најголемиот дел од подолунаведените единици со штурец веќе беа наведени во поглавјето за мравката (сп. **§ 178.**) : (4) Ⓜ Секогаш ќе се најдат штурци од публиката што ќе ја исвиркаат мравката на сцената (*Лик, 21.02.1987: С. Петковски*), (5) Ⓜ Формула за социјализам: интеграција меѓу штурец и мравка (*Остен, 15.11.1986: В. Толевски)*, (6) Ⓜ Толку штурци во естрадата? Ова мора да е земја на мравки = «во оваа земја има толку многу луѓе кои што живеат од пеење т.е. од појавување во јавноста (политичари, општествени работници и др.) што човек веднаш ќе помисли дека нив треба некој да ги храни за да можат тоа да си го дозволат» (*Комунист, 24.02.1989: В. Полазаревски*), (7) Ⓜ Должината на летото не ги скратува зимските маки на штурецот = «по уживањето секогаш настапува период на трезнење, период на главоболки и плаќање за она што сме го направиле» (*Остен, 1.10.1987: М. Ѓорѓиоски)*, (8) Ⓜ Штурчињата остро го осудија автархичното стопанисување на мравките = «неработниците кои ништо не спечалиле ги осудуваат работниците кога овие не сакаат да го споделат со нив спечаленото» (*Лик, 19.08.1987: Љ. Силјановски*), (9) Ⓜ Дојдоа тешки времиња. И штурците од естрадата работат како мравки = «се користи моделот на басната за штурецот и мравката и им се потсмева на пејачите, т.е. штурците што млатат пари со разноразни тезги» (*Лик, 28.10.1987: В. Полазаревски)*, (10) Ⓜ Се зборува за интеграција на скопските театри. Мравките се плашат дека во тој случај ќе играат како што ќе им свират - штурчињата. = «во тој случај работливите се плашат дека оние што не работат, т. е. гласноговорниците ќе добијат многу повеќе» (*Екран, 9.12.1983: Солзавец)*,

(11) Ⓜ Еден дождлив и студен есенски ден, штурецот затропа на тешко затворената врата од топлиот дом на мравката. Откако таа како работен дел од класата праша кој е, му одговори:

- Ти, другар, свирејќи те фати бранот на интервентниот закон, па сега молиш за храна. Храна за такви како тебе нема!

- Ама не, почна да објаснува штурецот - јас дојдов да се поздравиме бидејќи заминувам на концерти низ светот. Станав најславна поп ѕвезда и сега имам дипломатски можности да ги видам убавините на нашава планета.

Мравката, тој дел од работничката класа, долго размислуваше дали да се поздрави со потенцијалниот милијардер, па најпосле се одлучи да се поздрави, ја отвори вратата и срамежливо го праша:

- А, дали имаш закажано концерт во Париз?

- Да, во Париз одам кон крајот на август - горделиво одговори штурецот.

- Би сакала во Париз да се сретнеш со Ла Фонтен, да го поздравиш и да му речеш да оди во мајчина му - рече мравката и душмански ја затвори сопствената врата.

Нараводучение: Може и без тоа. (*Остен, 15.07.1987: П. Ангеловски)*.

Особината **место на живеење** го претставува штурецот како животно кое живее во земјата па затоа луѓето кои бараат штурец во морето **бараат невозможни работи**: (12) Ⓜ Риба од нива, (а) шчурец од море = «сака да го направи невозможното, она што е спротивно на нештата во природата» (*Поленаковиќ: 5389)*.

### б. Семантички признаци

**§ 192.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 12) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ШТУРЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

Групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **3** особини:

Особината "ПЕЕЊЕ" симболизира: **дрдорење** (**1** единица под реден број 1), **непријатен континуиран звук** (2), **создавање романтично расположение** (3).

Особината "НЕРАБОТЕЊЕ" симболизира **неработник** (**8** единици под броевите: 4, 5, 6, 7, 8, 9, 10 и 11).

Особината "МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ" симболизира **барање невозможни работи** (12).

Штурецот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: како материјална стварност (**непријатен континуиран звук**, **создавање романтично расположение**) и како човечко однесување (**дрдорење**, **неработник**, **барање невозможни работи**).

**§ 193**. Кај македонските фигуративни единици со штурец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **10** или **83,33 %**). Негативни се следните признаци: **непријатен континуиран звук**, **дрдорење**, и **неработник**.

- второто место го делат единиците со позитивна и неодредена референтна вредност со по **1** единица или **8,33 %**. Позитивен е признакот: **создавање романтично расположение** додека неодреден е признакот: **барање невозможни работи**.

Штурецот значи се јавува воглавно со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

**§ 194.** Македонските фигуративни единици со штурец се засновани врз **4** разни стилски фигури. Од вкупно 12 единици на прво место се наоѓа персонификацијата со **8** единици (**66,67 %**), на второ место се единиците со конкретно значење (**2** единици или **16,67 %**) и третото место го делат метафората и хиперболата со по **1** единица (**8,33 %**).

## 2. 9. ОСА

**§ 195.** Осата се наоѓа на деветто место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата, по бројот на јавувања (**34** единици со фигуративно значење или **3,22 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус осата го дели деветтото место, заедно со штурецот и бумбарот (**12** единици или **2,95 %** од вкупно 407).

Во врска со митологијата сврзана за осата ги среќаваме овие податоци. Во Северна Родезија таа се смета како шеф на сите летачи и влекачи на земјата. Таа е **господарка на огинот** што го добила од Бога уште во прапочетокот на светот за да им го пренесе на луѓето. За Бамбарите од Мали осата се јавува како амблем на групата што ја сочинуваат оние луѓе кои одамна го поминале ритуалот на воведување и таа ја симболизира **моќта на сублимација, на трансфигурација и на промена на профаното во свето**. [75]

[75] Sp J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles***, Robert Laffont, Paris, 1982, str. 490.

### А. Осата во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 196.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **1** единица од базата и со **2,94 %** го дели третото место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен со особината **изглед** која симболизира **убава става, тело**: (1) Ⓕ **taille de guêpe** = «taille très fine, par anal. avec le mince pédoncule qui relie le corselet à l'abdomen, chez la guêpe» (*Robert*) (сп. ја и ироничната употреба на истата лексема во функција на погрда: **(va donc, eh, taille de guêpe!)** = «pour attirer l'attention d'un énorme tas de graisse» - *Edouard).*



**§ 197**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **11** единици од базата и со **32,35 %** го зазема второто место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **исхрана** и **однесување на осата според времето и други појави**.

Особината **исхрана** ја среќавама во неколку единици. Иако осата се храни претежно со инсекти таа многу сака и овошје односно слатки работи. Таа нејзина особина да оди од плод на плод веројатно е претставена во следните единици кои симболизираат **јавна жена**: (2) Ⓕ **guêpe** = «désigne femme galante, est plutôt familier qu'outrageant» (*Esnault*), **скитник**: (3) Ⓕ **gouépeur, goipper** = «*arg.* vagabond, vagabonder» (*Rolland, t. 13, 46: XIX s.)*, **забавувач**: (4) Ⓕ **guespilleur** = «bouffon, joueur» (*Rolland, t. 13, 46: XVII s.)*, **ништожник**: (5) Ⓕ **gouape, gouépe** = «*pop.* un vaurien» (*Rolland, t. 13, 46)* и **скржавец**: (6) Ⓕ **gueppin** = «avare» (*Rolland, t. 13, 46: XVI s.)*. Во следната единица се користи начинот на исхрана на осата за добивање комичен ефект и тоа преку двосмисловноста на глаголот **piquer**: (7) Ⓕ **Quel est le comble pour une guêpe? Se poser sur une fleur artificielle et piquer son fard de confusion** (*L'humour des enfants, 143*).

Особината **однесување според времето и други појави** е застапена во неколку единици. Најпрвин ги наведуваме претскажувањата во кои однесувањето на осата претскажува **убаво или лошо време**: (8) Ⓕ **Il fera beau si le matin les guêpes se montrent très nombreuses, mais il pleuvra si elles se réfugient sous terre** (*Dictons des bêtes)*, (9) Ⓕ **L'été sera pluvieux si les guêpes font leurs nids à l'intérieur des maisons ou sous les combles; il sera chaud et sec si les guêpes font leurs nids en plein champ, sous terre ou dans les broussailles** (*Dictons des bêtes)*, **студена и влажна зима**: (10) Ⓕ **Si, quand**

**les étoiles vergilies au soir se lèvent, guêpes et bourdons se retirent sous terre: hiver prochain froid et pluvieux** (*Dictons des bêtes*).

Потоа доаѓаат оние верувања кои предвидуваат **сува и плодна година**: (11) Ⓕ **Année de guêpes sera sèche et fertile** (*Dictons des bêtes*) или **година на виното**: (12) Ⓕ **Année de neige, année de bon grain, Année de guêpes, année de bon vin** (*Rolland, t. 3, 270)*.

**§ 198**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица во која осата успева да се спаси од пајаковата мрежа за разлика од мушичката која останува заробена во неа. Овдека осата сомболизира **силник, голем и моќен измамник**: (13) Ⓕ **Où la guêpe a passé, le moucheron demeure** = «on ne prend que les petits voleurs» (*Montreynaud, 249)*.[76]

**§ 199**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **21** единица од базата и со **61,76 %** се наоѓа на прво место меѓу четири групи признаци.

Односот **оса - човек** е многу позастапен од обратниот однос. Човекот својот однос кон осата го гради тргнувајќи од она што таа му го прави. А осата има осило со кое ги боцка напаѓачите па така и луѓето. Според тоа осата симболизира **опасно суштество кое ги напаѓа и ги каса другите**: (14) Ⓕ **se fourrer, tomber dans un guêpier** = «s'engager dans une mauvaise affaire, tomber dans un piège» (*Dictionnaire pratique)*, (15) Ⓕ **faire guéper quelqu'un, le faire guimper, le faire guépiner** = «le taquiner, le mettre en colère» (*Rolland, t. 13: 45)*, (16) Ⓕ **avoir boufé un nid de guêpes** = «*loc. verbale fam.* être surexcité, ne plus tenir en place» (*Fr. d'Afrique: Haute-Volta)*, (17) Ⓕ **Une guespe qui pique une pierre et un criard qui injurie celuy qui se tait, c'est la mesme chose** (*Rolland, t. 13, 44: XVII)*,

(18) Ⓕ **Le fils d'un électricien vient d'être piqué par une guêpe:**

**- Papa, crie-t-il. Je viens de toucher à une bête qui n'était pas isolée.** (*L'humour des enfants, 108)*

---

[76] Со оваа пословица завршува Лафонтеновата басна ***Le Corbeau voulant imiter l'Aigle***. Инаку оваа фигура се наоѓа кај Рабле кој вели: "*Nos lois sont comme toiles d'araignées; les simples moucherons et papillons y sont pris, les gros taons malfaisants les rompent.*" (цитирано според: La Fontaine: ***Fables***, (nouvelle édition par Radouant), Hachette, 1929, str. 77.

(19) Ⓕ **- Il paraît, dit un petit garçon, qu'une sauterelle est capable de sauter cinquante fois sa longueur.**

**- En tout cas, répond son copain, moi, j'ai déjà vu une guêpe de deux centimètres faire bondir à un mètre du sol un homme de quatre-vingt kilos.** (*L'humour des animaux, 122)*

(20) Ⓕ **Un écolier arrive en retard.**

**- Que t'est-il arrivé? questionne la maîtresse.**

**- J'ai été piqué par une guêpe.**

**- À quel endroit?**

**- Je ne peux pas vous le dire, répond le gamin, en rougissant jusqu'-aux oreilles.**

**- Bon. Va t'asseoir à ta place.**

**- C'est que...pour la même raison, je ne peux pas m'asseoir non plus.** (*L'humour des animaux, 49)*

Осата исто така симболизира и **лошо суштество**: (21) Ⓕ **méchant (malin, coléreux) comme une guêpe** (*Rolland, t. 13, 46: Pas-de-Calais*), (22) Ⓕ **guêpe, guêpine** = «femme méchante, harpie» (*Rolland, t. 13, 46: XIX s.)*, (23) Ⓕ **Les guêpes ne sont méchantes que pour ceux qui les taquinent** (*Rolland, t. 13, 47: Berry, Champagne)*, (24) Ⓕ **guêpe sans aiguillon** = «injure adressée à un méchant impuissant à faire le mal» (*Rolland, t. 13, 44*), **итро суштество**: (25) Ⓕ **fin comme une guêpe** = «très rusé» (*Rolland, t. 13, 47*), (26) Ⓕ **guêpin, ine** = «se disait fam. d'une personne adroite, fine, rusée. Sobriquet donné aux Orléanais à cause de leur esprit fin et railleur (les Guêpiers d'Orléans) (*Bescherelle)*, (27) Ⓕ **Pas folle la guêpe!** = «se dit à propos de soi-même ou d'une personne fine et habile» (*Caradec)* (сп. го примерот кај Edouard: à quelqu'un qui, se flattant de n'être pas tombé de la dernière pluie, dit d'un ton fiérot: On répond en haussant dédaigneusement les épaules. - Non. Elle serait plutôt con.».

Интересно е дека осата, за разлика од пчелата која преку медот симболизира "благи зборови", се јавува преку своето осило како симбол на **пецкање, критичен и подбивен говор**: (28) Ⓕ **Règle générale, une guêpe qui vous bourdonne à l'oreille, une femme qui vous taquine et vous contre-dit, c'est à peu près la même chanson** (*Rolland, t. 13, 45: G. Sand)*, (29) Ⓕ **les Guêpes** = «titre d'un petit livre critique et satirique, paraissant tous les

mois»,(30) Ⓕ **La calomnie est une guêpe qui vous importune et contre laquelle il ne faut faire aucun mouvement, à moins qu'on ne soit sûr de la tuer, sans qu' elle revient à la charge, plus furieuse que jamais** (*Dict. des citations: Chamfort)*.

Во врска со касањето на осите постојат и неколку верувања за тоа во кои временски услови осите се поразздразливи: (31) Ⓕ **Avant l'arrivée des averses orageuses, les guêpes s'agitent et piquent plus que d'ordinaire** (*Dictons des bêtes)* како и за тоа како може човек да го избегне нивното каснување: (32) Ⓕ **Pour ne pas être piqué par les guêpes toute une année, on passe une crêpe sur son visage, avant de la manger** (*Dictionnaire des superstitions)*, (33) Ⓕ **On fait des prières à Sainte Agathe pour les piqûres de guêpes** (*Rolland, t. 13, 272)*.

Односот **човек - оса** е застапен само во една фразема. Имено, откако ќе биде нападнат од осата човек мора да се брани на разни начини или пак од чиста мира да се поигра со осата и да ја зароби во моментот кога таа непретпазливо влегува во стомната да пие вода: (34) Ⓕ **chanter comme une guêpe prise dans une cruche** = «chanter mal» (*Rolland, t. 13, 45)*.

## б. Семантички признаци

**§ 200.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 34) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ОСА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина: особината "ИЗГЛЕД" симболизира **убава става, тело** (единицата под број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини: особината "ИСХРАНА" симболизира најпрвин **јавна жена** (единицата под број 2), потоа **скитник** (3), па **забавувач** (4), па **ништожник** (5) и на крај **скржавец** (6). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзиното однесување претскажува **убаво или лошо време** (8 и 9), **студена и влажна зима** (10), **сува и плодна година** (11) или **година на виното** (12). Значи вкупно **10** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** единица во која осата симболизира **силник, голем и моќен измамник** (единицата под број 13).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира повеќе работи: **опасно суштество** (вкупно **7** единици под броевите: 14, 15, 16, 17, 18, 19 и 20), **лошо суштество** (вкупно **4** единици под броевите: 21, 22, 23 и 24), **итро суштество** (вкупно **3** единици под броевите: 25, 26 и 27) и **пецкање, критичен и подбивен говор** (вкупно **3** единици под броевите: 28, 29 и 30). Особината "ОТАРАСУВАЊЕ ОД ОСАТА" симболизира: **лошо пеење** (34). Значи вкупно **18** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи го семантизмот на осата во францускиот корпус, можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на осата во францускиот јазик**:

Осата во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**убава става, тело**), **како човечко однесување** (**јавна жена**, **скитник**, **забавувач**, **ништожник**, **скржавец**, **силник, голем и моќен измамник**, **лошо суштество**, **итро суштество**, **пецкање, критичен и подбивен говор**, **лошо пеење**) и **како предзнак за** (**убаво или лошо време**, **студена и влажна зима**, **сува и плодна година**, **година на виното**).

**§ 201.** Кај француските фигуративни единици со "ОСА" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **26** или **76,47 %**). Негативните признаци и по број се највеќе, 9 + 1 (предзнак): **јавна жена**, **скитник**, **забавувач**, **ништожник**, **скржавец**, **силник, голем и моќен измамник**, **лошо суштество**, **пецкање, критичен и подбивен говор**, **лошо пеење** и **предзнак за студена и влажна зима**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **6** или **17,65 %**). Позитивните признаци на број се 2 + 2 (предзнаци): **убава става, тело**, **итро суштество** и **предзнак за сува и плодна година и година на виното**.

- на трето место се единиците со двојна референтна вредност (вкупно **2** единици или **5,88 %**). Двојна референтна вредност (позитивна и негативна) има еден предзнак: **предзнак за убаво и лошо време**.

И осата се јавува во француските фигуративни единици претежно со негативен строеж.

**§ 202.** Француските фигуративни единици со "ОСА" се засновани врз **6** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 34 единици прва по бројност е метафората со **13** единици (**38,23** %), на второ место се единиците со аналогија (**8** единици или **23,53** %), на трето место се единиците со конкретно значење (**6** единици или **17,65** %), четвртото место го делат метонимијата и компарацијата со по **3** единици (**8,82** %) и на шесто место се наоѓа играта на зборови со **1** единица (**2,94** %).

## Б. Осата во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 203.** Од вкупниот број единици (12) во македонскиот корпус од базата, признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **2** единици и со **16,66** % го зазема второто место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **исхрана** и **однесување на осата според времето и други појави**.

Особината **исхрана** ја среќаваме во една фразема во којашто осата симболизира **користољубивост**: (1) Ⓜ се собира како оси на мед = «се насобира околу нешто кое е значајно, кое може да носи добивка, да искористат некоја жртва» (*РМЈ)* (Оваа фразема се јавува и со варијанта во која пчелата има иста симболика како осата: наватиха се како пчели на мед (*Петкович, 182*).

Особината **однесување според времето и други појави** ја среќаваме во едно верување во кое појавата на многу оси заедно со некои други животни претставува **предзнак за скапотија**: (2) Ⓜ Ако дојдат од некаде во некое место глувци, оси, гасеници, скакулци - на скапија било (*Цепенков: Верувања, 187)*.

**§ 204**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** се јавува во **1** единица која симболизира **непроменливост на лошиот карактер**: (3) Ⓜ Оса мед не рагја «лошите по природа не можат да прават добри работи» (*Петкович, 192)*.

**§ 205.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **9** единици и со **75** % се наоѓа на прво место. Осата има осило со кое го боцка човекот и му впрснува отров кој е доста опасен особено кај алергични луѓе поради што и во неколку клетви осата симболизира **опасно суштество**: (4) Ⓜ оси да го изедат како благо грозје = «клетва кон отсутно лице» (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров, 333)*,

(5) Ⓜ Оса јазикот да ти го изеде = «на странец кој прашува на туѓ јазик» (*Китевски*) (варијанти: Оса да им к'сних јазикот (*СбНУ, XII, од Охрид: Е. Спространов*), Ти уапала оса јазикот (*СбНУ, IV, од Велес: Т. Г. Ецов, 281*)), (6) Ⓜ Оса те к'снала = «желба да се наштееги на соговорникот» (*СбНУ, XII, од Охрид: Е. Спространов*), (7) Ⓜ Оси да му испијат очите = «клетва за ослепување» (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров, 321*).

Осата човекот ја смета не само како опасно туку и **лошо суштество**: (8) Ⓜ голи боси, како оси = «ем беден е ем е лош, зол» (*РМЈ*); «разбојници, голтаци кои пакостат кого што ќе сретнат» (*Пенушлиски: Пословици*), (9) Ⓜ лут како оса = «лош е, сака да наштети некому, нема периз на јазикот» (*СбНУ, III, од Штип: В. Икономов, 423*), (10) Ⓜ оса = «луто суштество, обично жена» (*СбНУ, XII, од Охрид: Е. Спространов*).

Како и во францускиот јазик и тука осата симболизира **говор** било да е тоа **пецкање**: (11) Ⓜ Своите најостри осила нашите соговорници ги “камуфлираат” со насмевка (*Екран, 13.04.1979*), или пак **молчење**: (12) Ⓜ Оса го уапала за јазико = «молчи, не може да зборува поради некоја причина» (*СбНУ, III, од Штип: В. Икономов, 590*).

### б. Семантички признаци

**§ 206.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 12) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ОСА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини: особината "ИСХРАНА" симболизира **користољубивост** (единицата под број 1). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзиното однесување претскажува **скапотија** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** единица која симболизира **непроменливост на лошиот карактер** (единицата под број 3).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира повеќе работи: **опасно суштество** (вкупно **4** единици под броевите: 4, 5, 6 и 7), **лошо суштество** (вкупно **3** единици под броевите: 8, 9 и 10), **пецкање** (**1** единица под бројот 11) и **молчење** (**1** единица под бројот 12). Значи вкупно **9** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи го семантизмот на осата во македонскиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на осата во македонскиот јазик**: Осата во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**опасно суштество**, **лошо суштество**, **пецкање**, **молчење**) и **како предзнак за** (**скапотија**).

**§ 207.** Кај македонските фигуративни единици со "ОСА" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **12** единици се со негативна референтна вредност (значи **100** %). Негативни се сите 6 признаци (5 + 1 предзнак): **непроменливост на карактерот, опасно суштество**, **лошо суштество**, **пецкање**, **молчење** и **предзнак за скапотија**.

**§ 208.** Македонските фигуративни единици со "ОСА" се засновани врз **5** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 12 единици на прво место се наоѓаат единиците со конкретно значење (вкупно **4** или **33,33** %), второто место го делат метафората и компарацијата со по **3** единици (**25** %) и четвртото место го делат метонимијата и аналогијата со по **1** единица (**8,33** %).

## 2. 10. "ИНСЕКТ"

**§ 209.** Во овој раздел ќе ги обработиме оние лексеми кои во своето значење упатуваат или на целата група ИНСЕКТИ или пак на неколку видови од оваа група. Оваа група го зазема десеттото место во францускиот корпус од базата и таа брои **32** единици со фигуративно значење (од вкупно 1056) што претставува **3,03** %, додека во македонскиот корпус пропорционално гледано таа група е повеќе застапена и со **25** единици (од вкупно 407) или **6,14** % го зазема седмото место.

Во **Речникот на симболи** кај рубриката ИНСЕКТИ го наоѓаме следното: *"Во Централна Америка*[77]*, малите летачки инсекти често се сметаат за души на умрените кои ја посетуваат земјата. Во*

[77] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles***, Robert Laffont, Paris, 1982, str. 522.

*Гватемала, каде што постои тоа верување, тие се поврзуваат со ѕвездите.".*

### А. "Инсект" во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 210.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **19** единици од базата и со **59,37 %** се наоѓа на прво место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен со следните особини: **изглед**, **големина**, **градба** и **назив**.

Особината **изглед** е претставена во **3** единици и таа симболизира најпрвин **физички слаб, тенок човек**: (1) Ⓕ **maigre comme un insecte** = «премногу слаб» (*Kroumova*), потоа **нешто мало, влакнесто и страшно**:



(2) Ⓕ **Au cours d'un spectacle de théâtre de plein air, un jeune homme se penche vers sa fiancée et lui demande tendrement:**

**- Qu'est-ce qui a vingt-quatre pattes, des yeux rouges et un corps horriblement velu, avec des rayures vertes et mauves?**

**- Je ne sais pas, avoue sa compagne, après avoir longuement cherché. Qu'est-ce que c'est?**

**- Je ne sais pas non plus, dit le garçon, mais je vais quand même l'enlever de ton cou.** (*L'humour des animaux, 115).*

Во третата единица изгледот на инсектот се користи како алузивна аналогија упатувајќи на **фудбалска екипа** и е даден во вид на гатанка: (3) Ⓕ **Qu'est-ce qui a deux ailes, vingt-deux pieds et qui court sur le gazon? - Une équipe de football.** (*L'humour des enfants, 69)*

Особината **големина** симболизира најпрвин **мало, ништожно суштество**: (4) Ⓕ **insecte (Tire-toi de la, eh, insecte!)** = «слаб, мал човек» «se dit (comme "moucheron", "moustique", "fourmi" etc.) pour écarter un avorton» (*Edouard*), а потоа и **несамокритичност**: (5) Ⓕ **Tu remarques bien une petite vermine sur ton prochain, tu ne t'aperçois pas qu'une grosse te ronge** = «луѓето се склони да ги преувеличуваат грешките на другите додека своите недостатоци и грешки ги минимизираат» (*Gorunescu, 1138*).

Особината **градба** е претставена преку две карактеристики на телото на инсектите. Тука се најпрвин антените, израстоци во кои се сместени разни сетила и кои симболизираат **интуиција**: (6) Ⓕ **avoir des antennes** = «avoir une sensibilité très aiguë, de l'intuition» (*Lexis)*. Потоа доаѓа градбата на телото на инсектот во неговиот почетен стадиум - стадиум на ларва - кој симболизира **недоразвиено, заостанато суштество**, од една страна: (7) Ⓕ **Larve (espece de larve! Vous n'êtes qu'une larve! Ecrasez-moi cette larve!)** = «se dit d'un être méprisable, qui n'a pas atteint son plein épanouissement intellectuel» (*Edouard);* «un être qui n'a plus rien d'humain, qui a perdu tout ce qui distingue l'homme de l'animal» (*Lexis*), (8) Ⓕ **vivre comme une larve** = «d'une vie inférieure, végétative» (*Robert)* и **недоразвиено, недовршено нешто**, од друга страна: (9) Ⓕ **larvaire** = «embryonnaire» (*Robert)*, (10) Ⓕ **larvé** (ex.  = «qui n'éclate pas, n'"éclot" pas» (*Robert)*.

Ларвата на некои инсекти се нарекува **црв** така што доаѓа до мешање со називот *ЦРВИ* којшто означува посебен зоолошки ред (*VERMES)*. Истото важи и за францускиот јазик во кој именката **ver** ги носи носи истите две значења како и македонското **црв** со таа разлика што македонскиот јазик располага уште и со именката **глиста** за означување на одредени животни од редот ЦРВИ. Ние тука ќе ги проучуваме само црвите - ларви кои не се издиференцирани по видови и кои според тоа влегуваат во групниот назив "ИНСЕКТ".

Црвите како ларви на инсекти се застапени во три групи единици.

**Првата група** ја сочинуваат оние црви кои живеат во плодовите на овошки. Така, првата единица од оваа група претставува претскажување **за развој на овошните црвчиња**: (11) Ⓕ **S'il pleut le jour de St-Marc (25.04.) dans les fruits se mettent les vers** (*Dournon)*. Следните две единици се однесуваат на јаболковиот црв (кој инаку е гасеница на еден вид пеперуга), од кои едната е пословица која ја афирмира **самоуништувачката природа на секое нешто**: (12) Ⓕ **Il y a un ver dans chaque pomme** = «toute chose comporte des inconvénients» (*Dournon)*; (вар. **Le ver est dans le fruit** = «se dit d'une chose qui porte en elle-même le germe de sa destruction» (*Lexis)*, а другата е виц:

(13) Ⓕ **Toutes les bêtes étaient à bord depuis plusieurs jours quand Noé, terminant son repas par une pomme, eut la surprise, en croquant dans le fruit, d'y débusquer un petit ver:**

**- Ça alors, s'écria-t-il, très étonné, un passager clandestin!** (*L'humour des animaux, 10)*

**Втората група** ја сочинуваат две единици во кои се јавува дрвојадот односно гнилецот кој копа тунели во дрвото. Црвојадното дрво не е повеќе квалитетно па оттаму и придавката симболизира **застарено, ретро**: (14) Ⓕ **vermoulu** = «rongé, piqué par des larves d'insectes, en parlant du bois, d'un objet en bois 2. *fig.* qui a fait son temps; usé, caduc , ex. des institutions vermoulues» (*Dictionnaire pratique*), додека напротив, ненападнатото дрво е квалитетно и тоа симболизира **нешто исклучително, посебно**: (15) Ⓕ **n'être pas piqué des vers** = «se dit de quelque chose d'excellent, de bien réussi, sans défauts» (*Lafleur)*.

**Третата група** ја сочинуваат копрофагните црви односно оние кои се хранат со трупови односно мрши. Оттаму тие симболизираат најпрвин **мршојадци**: (16) Ⓕ **Dès que meurt un bon écrivain, les professeurs s'y mettent comme des vers** (*Delacour: E. Henriot*), или пак едноставно **смрт**: (17) Ⓕ **Le cercueil est le salon des morts, ils y reçoivent des vers** (*Delacour: X. Forneret)*, (18) Ⓕ **Ce qu'on apprend au ber dure jusqu'au ver** (*Dournon)*.

Особината **назив** ја подредивме под физичките особини со оглед на тоа дека називот е составен од физички единици а воедно тој претставува и еден вид изглед на самото животно. Во следниот виц називот служи за добивање комичен ефект преку паронимски однос:

(19) Ⓕ **- Joyeux Noël maman.**

**- Oh! Comme c'est gentil. Merci mon ange.**

**- Mais ça c'est rien. Tu verras, quand je serai grand, je t'offrirai un manteau de *vermine*. Un vrai.** (*Babystoires, 80*).

**§ 211.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **4** единици од базата и со **12,5 %** се наоѓа на трето место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен со следните особини: **активност**, **копање галерии** и **однесување според времето**.

Особината **активност** симболизира **работливост**: (20) Ⓕ **une activité d'insecte** = «une activité affairée, inlassable» (*Lexis*).

Особината **копање галерии** симболизира **остра, длабока болка**: (21) Ⓕ **térébrant** = «1. *zool.*, de certains animaux, = qui perce des trous, creuse des galeries, ex.: rougets, taons, guêpes, frelons, mille-pattes, four-

mis, perce-oreilles 2. *fig. litt.* aigu *méd.* (1835) qui tend à pénétrer profondément dans les tissus» «ex. = douleur qui donne au malade le sentiment d'une vis pénétrant dans ses tissus» (*Robert*).

Особината **однесување на инсектите според времето** е застапена во **2** единици од кои едната претставува претскажување: (22) Ⓕ **Les insectes volent en altitude lorsque le temps doit rester beau, et ils volent au ras du sol et de l'eau, ou se réfugient à l'abri s'il doit faire mauvais** = «et d'une manière générale de nombreux oiseaux, comme l'hirondelle, volent haut avant le beau temps et bas avant la pluie» (*Dictons des bêtes*), а втората го предвидува истребувањето на човечките паразити во доцна есен: (23) Ⓕ **Octobre glacé, fait vermine trepasser** (*Dournon*).

**§ 212.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е претставен преку **2** единици од базата и со **6,25 %** се наоѓа на последно, четврто место. Во тие единици ја среќаваме само подгрупата "ПАРАЗИТИ": (24) Ⓕ **Les plus petits animaux ont les plus grosses vermines et les plus petits esprits ont les plus gros préjugés** (*Dictionnaire des citations: Hugo)*, (25) Ⓕ **Il faut nettoyer les mules à carnaval pour qu'elles n'aient pas de vermine** (*Sagesses du corps, 2710)*.

**§ 213.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **7** единици и со **21,87 %** се наоѓа на второ место.

Односот **инсекти - човек** е застапен во 5 единици. Во сите тие единици инсектите се јавуваат како напаѓачи кои го касаат човекот и тие симболизираат:

**омразно и опасно суштество**: (26) Ⓕ **être la bête noire de quelqu'un** = «être celui, celle qu'on n'aime pas, tout en le (la) craignant. La bête noire est le nom pop. de plusieurs insectes: blatte des cuisines, grillon domestique, ténébrion des boulangers. La symbolique pop. médiévale a fait du noir une couleur maléfique, triste, sérieuse, sévère, et mystérieuse un peu ..., comme la soutane des curés de l'époque antéconciliaire» (*Gai Parler)*, (27) Ⓕ **vermine** = «se dit des gens malpropres ou dont on a toutes les peines du monde à se débarasser» (*Edouard) «fig. et litt.* 1. ensemble nombreux d'individus méprisables, nuisibles à la société 2. *fam.* personne méprisable, dangereuse, vaurien» (*Petit Robert)*,

**паразит кој живее на туѓа сметка**: (28) Ⓕ **parasite** = «квалификатив што си го употребувале меѓу себе политичарите пред 1945 г. » (*Edouard*) «*fig.* superflu et gênant» (*Petit Robert*) (сп. ги и следните изведенки: Ⓕ **parasiter** = «vivre au dépens de quelqu'un» (*Petit Robert)*, Ⓕ

**parasitisme** = «mode de vie du parasite» (*Petit Robert)*), (29) Ⓕ **- C'est très bien, la télévision. C'est le cinéma à domicile. Et puis c'est très moral. Les salauds sont toujours punis. Sauf aux actualités et dans les émissions politiques... Et puis c'est beaucoup mieux que la radio. Au lieu d'entendre les parasites, eh bien, on les voit.** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1455)* (тука гледаме дека полисемичноста на зборот **parasite** го засилува ефектот на хумористичната забелешка),

**лудост, откаченост**: (30) Ⓕ **Tu n'es pas un peu piqué!** = «textuellement: "N'es-tu pas attaqué par les insectes?" = un peu timbré, dingue, fou» (*Edouard)*.

Односот **човек - инсекти** е застапен во 2 единици. Со оглед на тоа што голем дел од инсектите го напаѓаат човека и се штетни, нормално е тој да бара начини да се отараси од нив. Сè е добро додека човек си ги бара своите паразити но кога ќе почне да ги бара кај друг тогаш станува нападен а ако инсистира и понатаму неговата постапка се квалификува како **ситничарење**: (31) Ⓕ **chercher la petite bête** = «chercher à découvrir le défaut peu important qui permettra de déprecier quelqu'un ou quelque chose» (*Dubray)*.

**Тешкотиите при требење инсекти** нашле одраз и во следниот виц:

(32) Ⓕ **Au tribunal, le président tance l'accusé:**

**- Vous êtes un escroc! Vous avez vendu de l'insecticide en sachets et ce n'était que du plâtre...**

**- Ah! Je vous demande pardon, monsieur le président, mais le plâtre, ça tue les insectes!**

**- Sans blague! Vous pouvez m'expliquer comment?**

**- Bien sûr, monsieur le Président, vous prenez l'insecte à la main et je vous jure qu'il claque en vitesse, si vous lui versez tout le plâtre dans la bouche...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 2315*).

### б. Семантички признаци

**§ 214.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 32) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ИНСЕКТ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **4** особини: особината "ИЗГЛЕД" симболизира **физички слаб, тенок човек** (единицата под број 1), **нешто мало, влакнесто и страшно** (2) и преку алузивна аналогија упатува на **фудбалска екипа** (3). Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мало, ништожно суштество** (4) и **несамокритичност** (5). Особината "ГРАДБА" симболизира **интуиција** (6), **недоразвиено, заостанато суштество** (7 и 8), **недоразвиено, недовршено нешто** (9 и 10), **претскажување за развој на овошни црвчиња** (11), **самоуништувачка природа на нештата** (12), **нешто застарено, ретро** (14), **нешто исклучително, посебно** (15), **мршојадец** (16), **смрт** (17 и 18). Особината "НАЗИВ" се користи преку паронимиски однос во игра на зборови (19). Значи вкупно **18** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **3** особини: особината "АКТИВНОСТ" симболизира најпрвин **работливост** (единицата под број 20). Особината "КОПАЊЕ ГАЛЕРИИ" симболизира **остра, длабока болка** (21). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" директно не симболизира ништо но нејзината присутност упатува на поврзаноста на **висината на летот на инсектите со времето** (22) или на поврзаноста на **смртта на инсектите со времето** (23). Значи **4** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **2** единици кои симболизираат **паразитизам** (единиците под броевите: 24 и 25).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира две работи: **омразно и опасно суштество** (вкупно **4** единици под броевите: 26, 27, 28 и 29) и **лудост, откаченост** (единицата под број 30). Особината "ОТАРАСУВАЊЕ ОД ИНСЕКТИ" симболизира исто така две работи: **ситничарење** (31) и **тешкотии при требењето инсекти** (32). Значи вкупно **7** единици се со симболика која потекнува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи го семантизмот на инсектите во францускиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на групниот поим "ИНСЕКТ" во францускиот јазик**:

Групниот поим "ИНСЕКТ" во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како особина** (**недоразвиено, недовршено нешто**, **самоуништувачка природа на нештата**, **нешто застарено, ретро**, **нешто исклучително, посебно**), **како жив организам** (**нешто мало, влакнесто и страшно**, **мршојадец**), **како човечко тело** (**физички слаб, тенок човек**, **мало, ништожно суштество**, **недоразвиено, заостанато суштество**), **како човечко однесување** (**несамокритичност**, **интуиција**, **смрт**, **работливост**, **остра, длабока болка**, **омразно и опасно суштество**, **лудост, откаченост**, **ситничарење**) и **како предзнак за** (**развој на овошни црвчиња**, **добро или лошо време**).

**§ 215.** Кај француските фигуративни единици со "ИНСЕКТ" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **26** или **81,25 %**). Негативните признаци и по број се највеќе, 14 + 2 (предзнаци): **недоразвиено, недовршено нешто**, **самоуништувачка природа на нештата**, **нешто застарено, ретро**, **нешто мало, влакнесто и страшно**, **мршојадец**, **физички слаб, тенок човек**, **мало, ништожно суштество**, **недоразвиено, заостанато суштество**, **несамокритичност**, **смрт**, **остра, длабока болка**, **омразно и опасно суштество**, **лудост, откаченост**, **ситничарење** и **предзнак (за смрт на инсектите, развој на овошни црвчиња)**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **4** или **12,5 %**). Позитивните признаци на број се 3: **нешто исклучително, посебно**, **интуиција** и **работливост**.

- на трето место се наоѓаат **1** единица со неодредена референтна вредност и **1** единица со неутрална (двојна) вредност со по **3,12 %**). Неодредена вредност има делумно признакот: «ИЗГЛЕД» додека двојна вредност поседува признакот: «ПРЕДЗНАК ЗА ВРЕМЕ».

И групниот поим "ИНСЕКТ" се јавува во француските фигуративни единици претежно со негативен строеж.

**§ 216.** Француските фигуративни единици со "ИНСЕКТ" се засновани врз **7** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 32 единици прва по бројност е метафората со **17** единици (**53,12 %**), на второ место се единиците со конкретно значење со **6** единици (**18,75 %**), третото место го делат компарацијата и аналогијата со по **3** единици (**9,37 %**), и петтото место го делат паронимијата, метонимијата и персонификацијата со по **1** единица (**3,12 %**).

## Б. "Инсект" во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 217.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен со **15** единици во корпусот и со **60 %** се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е застапен преку една особина: **градба**. Особината **градба** ги претставува инсектите во нивниот почетен животен стадиум - како ларви кои се нарекуваат и црви. Со оглед на тоа дека ларвите на многу инсекти се развиваат на буниште или пак на мрши, црвите се развиваат во нечиста средина а нечистата средина упатува на **мрза**: (1) Ⓜ Црвје ќе зоврие од пуста мрза! (*РМЈ*). [78] Со оглед на тоа дека гадинките се непријатни паразити животните кои ги поседуваат симболизираат **неизбежност на лоши примероци**: (2) Ⓜ Село биз кучета и билјук биз ц'рвиви ни биват (*Поленаковиќ, 5636)*.

Ако црвите во горните примери упатуваа на гадинки (вошки, болви и др.), во примерите што сега ќе ги наведеме се работи за копрофагни црви кои симболизираат **смрт**: (3) Ⓜ Црвци да го изедат (*Пенушлиски: Пословици)*, (4) Ⓜ Што ја гледаш толку снагата кога црвје ќе ја јадат (*Цепенков: Пословици)*, (5) Ⓜ Да би му уста црвосала! (*РМЈ*).

Во македонскиот дел од текстот ќе се користиме со обратниот редослед во претставување на црвите. Сега се на ред дрвојадите кои симболизираат **нагризување, подјадување (физичко и психичко**: (6) Ⓜ ме јајт ко црвец дрео (*Каваев, 1928)*, (7) Ⓜ Секое дрво си има и црвецот = «секој си има по една своја мана и тегоба што другите не му ја знаат» (*Пенушлиски: Пословици*), (8) Ⓜ Лакирањето не покрива црвојадина (*Лик, 21.02.1987: С. Петковски*).

Опстанокот на црвите понекогаш е многу неизвесен и тие симболизираат **тешкотии**: (9) Ⓜ се виткат ко црвец во дрео (камен) (*Каваев, 4229)*, особено опстанокот на оние црви кои живеат во камен но затоа е тука Господ за да им помогне со својата **семоќ**: (10) Ⓜ Госпо црво во камено го рани (*Поленаковиќ, 1242)*. На крајот од оваа група наведуваме еден афоризам во кој се се поврзува судбината на црвите и луѓето

---

[78] Овде веројатно се работи и за проширено значење на зборот "црв" во насока на гадинки слично на француското "vermine". Доказ за тоа наоѓаме во следните единици во кои се наведуваат двете паралелени серии : Црви ќе зоврие под себе мрзливата жена, Од пуста мрза црви зовре со опашки, Ќе црвоса од пустата мрза, Од мрза вошките пљачка ќе го сторат, Жена мрзелива мезе на вошките бидува (*Цепенков: Пословици* ) како и францускиот пример: **Les poux mangent les paresseux** ( *Proverbes de Savoie* ).

преку штиците (театарските, се разбира): (11) Ⓜ Црвите не се артисти па сепак штиците живот им значат (*Екран, 9.04. 1982*).

Следната група ги претставува црвите како жители на растенијата. Да почнеме со житните црви кои ги среќаваме во една **гатанка за краставица**: (12) Ⓜ Пуно валмо сос бели црви = «гатанка за краставица, валмо = осовина на воденично тркало» (*Пенушлиски: Пословици)*. Меѓу растенијата многу распростанети се црвите кои живеат во овошки од нив посебно оној кој ги напаѓа јаболката. Јаболковиот црв го расипува јаболкото така што тој симболизира **нагризување**: (13) Ⓜ црвот на сомневањето (*РМЈ*) и **неквалитет**: (14) Ⓕ Црвените јабаќи црвливи излазат = «нештата често не се толку убави како што изгледаат однадвор» (*Пенушлиски: Малеш)*, (15) Ⓜ Црвосаната круша сама падинат = «оној што е лош или она што е лошо само се нуди, додека убавото и доброто треба да се бараат за да се најдат» (*Каваев, 3828*).

**§ 218.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **7** единици од базата и со **28 %** се наоѓа на второ место. Овој признак е застапен со следните особини: **мирно однесување**, **бесно однесување**, **размножување** и **исхрана**.

Особината **мирно однесување** е претставена во **2** единици и таа симболизира **мирен човек**: (16 Ⓜ мирен како бубалка = «мирен е, не се буни» (*РМЈ)*, (17) Ⓜ Буба леже, буба не, самар носе којн не, рогови има, вол не = «гатанка за полжав» (*Пенушлиски: Пословици)*.

Особината **бесно однесување** е претставена во **1** единица и таа преку аналогија служи **при баење за враќање дома**: (18) Ⓜ Кога бев дете, ме пушти една жена да је купам за пет пари бесни бубалки. 'и турив во дивитчето во мурекепо и со тој мурекеп му пишав книга за на мажа је за да си дојдит од туѓина. Ја посоливме книгата на писмото со трошка земја од мравјалник и кога ја пишуав, ме натера да речам вака: Како беснат бубалките, така да беснеит домаќин ми и да си дојде дома (*Цепенков: Верувања,5*).

Особината **размножување** е претставена во **1** единица и таа симболизира **брзо размножување и во голем број**: (19) Ⓜ се множи како инсекти = «се намножува брзо и во голем број» (*Остен, 1.03.1987*).

Особината **исхрана** е претставена во **3** единици и таа симболизира **човек што нанесува штети и кој живее на туѓа сметка**: (20) Ⓜ штетник (штеточинец) (*РМЈ)*, (21) Ⓜ Југославија во моментот има само два проблема: се-паразитите и бес-паристите = «проблем на бившата СФРЈ: сепаратистите и сиромаштијата)» (*Хихирику, 5.07. 1987)*, (22) Ⓜ Прво се зема мерка на паразитите а потоа се мери трудот = «нормите за работа

во општеството (во процесот на производство) се правени според мрзливите и неработниците и затоа нема продуктивност и просперитет» (*Остен, 15.11.1989: Д. Е. Лешникоски)*.

**§ 219.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **3** единици и со **12 %** се наоѓа на трето место меѓу три групи признаци.

Односот **инсекти - човек** е застапен во **1** единица и во неа тој симболизира **непријатно чувство**: (23) Ⓜ са-чеше дек не-о-апе = «чувство на непријатност, се чувствува непријатно бидејќи згрешил, пример: ка му-кажа мух шо гуворил, фати да-са-чеше дек н-о-апе» (*Пеев: Кукуш)*.

Односот **човек - инсекти** е застапен во **2** единици од кои во првиот пример инсектите симболизираат **лудост, откаченост**: (24) Ⓜ Против нивните бубачки во главата не помагаат никакви пестициди (*Хихирику, 4.11.1990)*, додека во вториот пример тие симболизираат **штетник**: (25) Ⓜ (...) За време на тој ден (1 фев.), уште од рано, со истата цел, градинарите повикуваат еден свештеник, да освети вода во градината и после со неа ги поросува посевите, кога истовремено ќе ги прочита соодветните молитви кон Св. Трифун за да ги истреби од градината сите пакостни подземни и надземни инсекти од каков и да било вид. (*Шапкарев: Верувања, 10)*.

### б. Семантички признаци

**§ 220.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 25) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ИНСЕКТ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината **градба** симболизира **мрза** (1), **неизбежност на лоши примероци** (2), **смрт** (3, 4 и 5), **нагризување, подјадување** (6, 7, 8 и 13), **тешкотии** (9), **семоќ на Господ** (10), **неквалитет** (14 и 15), а покрај тоа служи и како **гатанка за краставица** (12) или **како споредба меѓу животот на дрвените црви и глумците** (11). Значи вкупно **15** единици потекнуваат од оваа група признаци.

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **4** особини. Особината **мирно однесување** симболизира **мирен човек** (единиците под броевите 16 и 17). Особината **бесно однесување** преку аналогија служи **при баење за враќање дома** (18). Особината **размножување** симболизира **брзо размножување и во голем број** (19). Особината **исхрана** симболизира **човек што нанесува штети и кој живее на туѓа сметка** (вкупно **3** единици под броевите: 20, 21 и 22). Значи вкупно **7**

единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира **непријатно чувство** (23). Особината "ТРЕБЕЊЕ НА ИНСЕКТИТЕ" симболизира **лудост, откаченост** (24) и **штетник** (25). Значи вкупно **3** единици водат потекло од оваа група признаци.

Сумирајќи го семантизмот на инсектите во македонскиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на групниот поим "ИНСЕКТ" во македонскиот јазик**:

Групниот поим "ИНСЕКТ" во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**мрза**, **неизбежност на лоши примероци**, **смрт**, **тешкотии**, **нагризување, подјадување**, **неквалитет**, **мирен човек**, **брзо размножување и во голем број**, **човек кој нанесува штети и живее на туѓа сметка**, **непријатно чувство** и **лудост, откаченост**), **како знак за семоќта на Господ**, **за загатка за краставица**, **за споредба меѓу дрвените црви и глумците**).

**§ 221.** Кај македонските фигуративни единици со "ИНСЕКТ" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **22** или **88 %**). Негативните признаци и по број се највеќе, 4: **брзо размножување и во голем број**, **човек кој нанесува штети и живее на туѓа сметка**, **непријатно чувство** и **лудост, откаченост**.

- второто место го делат единиците со позитивна и со неодредена референтна вредност (вкупно **3** или **12 %**). Позитивен е признакот: **мирен човек**, додека неодреден е признакот: **како знак за семоќта на Господ**.

Во македонските фигуративни единици групниот поим ИНСЕКТ се јавува претежно со негативна референтна вредност.

**§ 222.** Македонските фигуративни единици со "ИНСЕКТ" се засновани врз **6** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 25 единици прва по бројност е метафората со **13** единици (**52 %**), на второ место е компарацијата со **4** единици (**16 %**), на трето место е метонимијата со **3** единици (**12 %**), четвртото место го делат аналогијата и единиците со конкретно значење со по **2** единици (**8 %**) и на шесто место се наоѓа играта на зборови со **1** единица (**4 %**).

## 2. 11. СВЕТУЛКА

**§ 223.** Светулката го дели единаесеттото место, заедно со тавтабитата, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**26** единици со фигуративно значење или **2,46 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус светулката го дели 26 место, заедно со термитот, срамната вошка и филоксерата, со **1** единица или **0,25 %** (од вкупно 407). Во францускиот јазик за инсектот светулка постои називот **la luciole** додека еден негов вид е: **le lampyre** или **le ver luisant** така што сите три називи се употребуваат за означување на истороден инсект.



Во врска со митологијата за светулката го среќаваме ова: Во Кина, традиционално светулката претставува придружничка на сиромашните студенти на коишто им **подарува светлина** во нивната ноќна работа.

Кај планинските луѓе во Јужен Виетнам светулките претставуваат **души на бесмртните херои** за разлика од пајакот кој ја отелотворува душата на обичниот човек. Во Јапонија [79] се слави празник на светулките.

### А. Светулката во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 224.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **1** единица од базата (од вкупно 26 единици) и со **3,85 %** се наоѓа на второ место меѓу две групи признаци. Овој признак е застапен со особината **големина** која, употребена иронично, симболизира **дебело суштество**: (1) Ⓕ **Luciole (eh, toi, la luciole!)** = «pour attirer l'attention d'un énorme tas de graisse; se dit, pour la flatter d'une jeune personne qui, bien que n'étant pas une lumière, n'en jette pas moins quelque éclat; ou, par ironie, d'une grosse mémère» (*Edouard)*.

**§ 225.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** го среќаваме во преостанатите единици од базата и тој е претставен преку две особини: **моќ на светење** и **однесување според времето и други појави**.

---

[79] Sp J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles***, Robert Laffont, Paris, 1982, str. 584.

Особината **моќ на светење** е присутна во **8** единици од кои една е афоризам во кој светулката симболизира **суштество кое ја победува темнината**: (2) Ⓕ **Les femmes sont comme les vers luisants qui triomphent dans l'obscurité** (*Delacour: Mlle de Scudéry)*, додека другите се вицеви во кои светулката се јавува со персонифицирани особини:

(3) Ⓕ **- On se représente mal, dit un vétérinaire, ce que peut être la vie chez les petits animaux. Imaginez-vous la détresse d'un ver l-uisant cherchant désespérément quelqu'un pour le pousser, un matin d'hiver où il s'est aperçu que sa batterie était à plat?** (*L'humour des animaux, 35)*,

(4) Ⓕ **Un ver luisant confie tristement à l'un de ses congénères:**

**- Décidément, je vieillis. Figure-toi que, la nuit dernière, j'ai passé cinq minutes à faire la cour à une cigarette mal éteinte** (*L'humour des animaux, 88)*,

(5) Ⓕ **C'est un ver luisant un peu myope qui se met à hurler tout d'un coup:**

**- Merde! Je me suis brûlé les couilles! Le pauvre, il avait essayé de sauter un mégot ...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 2367)* ,

(6) Ⓕ **Le général de l'armée des insectes ordonne à l'un de ses subordonnés:**

**- Il n'y a pas de ver luisant qui tienne! Le couvre-feu est fixé à 23 heures pour tout le monde, sans exception. Faites-le respecter!** (*L'humour des animaux, 122)*,

(7) Ⓕ **La nuit tous les chats sont gris. Peut-être, mais les insectes ont résolu le problème. Certains brillent comme de l'or! Il suffit de tendre la main.**

**- Hop! Un ver luisant. On va le mettre dans une boîte pour le garder.**

**Et Jeannot s'endort avec la boîte, serrant son trésor comme l'avare sa cassette... Mais au matin le charme est rompu. Jeannot court chez son père en sanglottant.**

**- Papa, qu'est-ce qu'on peut faire. Le ver a cassé sa lampe.** (*Babystoires, 81)*,

(8) Ⓕ **Un terrain de camping est attaqué par une escadrille de moustiques... Cela dure deux heures, puis, silence, les moustiques semblent partis... Un campeur se réjouit:**

**- Ouf! On va enfin être tranquille. Un autre glisse sa tête hors de sa tente. Il aperçoit deux vers luisants et annonce:**

**- C'est pas fini, les gars... Ils rappliquent avec des lampes électriques!** (*Festival du rire, 381)*,

(9) Ⓕ **Une fourmi dit à son mari:**

**- Ça va devenir impossible de lire, le soir, avant de s'endormir. Le ver luisant vient, une fois de plus, d'augmenter ses tarifs.** (*L'humour des animaux, 119)*.

Особината **однесување на светулката според времето и други појави** ја среќаваме во два вида предвидувачки паремии: **претскажувања** и **верувања**.

Претскажувањата се побројни и тие се однесуваат како на **убаво време**: (10) Ⓕ **Si le lampyre se colore de bleu, le ciel sera serein demain** (*Dictons des bêtes*), (11) Ⓕ **Il fera beau si le lampyre jette sur l'herbe de nombreux petits jets de lumière** (*Dictons des bêtes)*, (12) Ⓕ **Il fera beau si le "ver luisant" vole partout** (*Dictons des bêtes)*, така и на **жешко време**: (13) Ⓕ **Le lampyre annonce la chaleur s'il devient anormalement brillant** (*Dictons des bêtes)*, **дождливо време**: (14) Ⓕ **Il pleuvra bientôt si le ver luisant ne cesse changer de place** (*Dictons des bêtes: Belgique)*, **градоносни врнежи**: (15) Ⓕ **Nous aurons de la grêle si le ver luisant remue par saccades** (*Dictons des bêtes: Belgique)*, **ветровито време**: (16) Ⓕ **Le vent se lèvera si le lampyre s'enfonce sous terre** (*Dictons des bêtes)*, **олујно време**: (17) Ⓕ **Le ver luisant présage une tempête sur mer ou un orage sur terre s'il est sombre, s'il se rallume et s'éteint** (*Bestiaire fabuleux, 431*), **студено време**: (18) Ⓕ **Il fera froid si les pattes du lampyre noircissent et s'il brille alors d'un éclat vif** (*Dictons des bêtes)*.

Во однос на појави различни од временските, светулката ја наоѓаме во неколку **добро́кудни верувања**: (19) Ⓕ **Le ver luisant dans une maison empêche le lait de se cailler** (*Rolland, t. 3, 343: XVII s.)*, (20) Ⓕ **Nommé selon les régions "lumière des pauvres" ou "lumière du berger", le ver luisant porte bonheur lorsqu'on l'aperçoit au cours de la nuit de Saint-Jean** (*Dictionnaire des superstitions)*, (21) Ⓕ **Prendre des *vers luisants* ou *vers de Saint Jean*, le 24 juin (jour de Saint Jean) porte bohneur** (Rolland, t. 3, 343: Belgique), (22) Ⓕ **Le ver**

**luisant présage un miracle si on le voit à peine** (*Bestiaire fabuleux, 431)*, (23) Ⓕ **Le ver luisant présage des fêtes publiques s'il frémit dans l'herbe et s'épanche en d'innombrables jets de lumière** (*Bestiaire fabuleux, 431*), (24) Ⓕ **Le ver luisant présage un enfant qui naît s'il est blanc** (*Bestiaire fabuleux, 431*), (25) Ⓕ **Le ver luisant présage une étrange destinée s'il est jaune** (*Bestiaire fabuleux, 431)* и **1 злоќудно верување**: (26) Ⓕ **Le ver luisant présage un meurtre s'il est rougeâtre** (*Bestiaire fabuleux, 431*).

### б. Семантички признаци

**§ 226.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 26) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СВЕТУЛКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина: особината "ИЗГЛЕД" симболизира **дебело суштество** (единицата под број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини: особината "МОЌ НА СВЕТЕЊЕ" симболизира најпрвин **суштество кое ја победува темнината** (единицата под број 2 и делумно единицата под број 1) додека другите единици употребуваат персонифицирана светулка (вкупно **7** единици под броевите: 3, 4, 5, 6, 7, 8 и 9). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ НА СВЕТУЛКАТА СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИТЕ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но нејзиното однесување претскажува **временски појави** (вкупно **9** единици под броевите: 10, 11, 12, 13, 14, 15, 16, 17 и 18), **доброќудни настани** (вкупно **7** верувања под броевите: 19, 20, 21, 22, 23, 24 и 25) и **злоќудни настани** (под бројот 26). Значи вкупно **25** единици ја користат светулката преку нејзиниот признак "ОДНЕСУВАЊЕ".

Сумирајќи го семантизмот на светулката во францускиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на светулката во францускиот јазик**:

Светулката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните две значенски категории: **како човечко тело** (**дебело суштество**), **како човечко однесување** (**суштество кое ја победува темнината**) и **како предзнак за** (**временски појави**, **доброќудни настани**, **злоќудни настани**).

**§ 227.** Кај француските фигуративни единици со светулка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со позитивна референтна вредност (вкупно **11** или **42,31 %**). Позитивните признаци по број се 2: (1 + 1 предзнак): **суштество кое ја победува темнината** и **предзнак за добро́удни настани**.

- на второ место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **8** единици или **30,77 %**). Негативна референтна вредност имаат два признака: **дебело суштество** и **предзнак за зло́удни настани**.

- на трето место се единиците со неодредена референтна вредност (вкупно **7** или **26,92 %**). Неодреден е делумно семиолошкиот признак: "МОЌ НА СВЕТЕЊЕ".

**§ 228.** Француските фигуративни единици со светулка (26) се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 26 единици прва по бројност е аналогијата со **17** единици (**65,38 %**), на второ место е персонификацијата со **7** единици (**26,92 %**), на трето место се компарацијата и иронијата со по **1** единица (**3,85 %**).

### Б. Светулката во македонскиот јазик

**§ 229.** Во македонскиот корпус среќаваме само една единица со светулка во којашто се користи признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** преку нејзината особина **моќ на светење**. Се работи за гатанка во која се користи конкретното значење на светулката кое има неодредена референтна вредност: (1) Ⓜ Едно нешто ноќе летат, негде годе засветвит = «гатанка за светулка» (*Пенушлиски: Пословици*).

## 2. 12. ТАВТАБИТА

**§ 230.** Тавтабитата го дели единаесеттото место меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**26** единици со фигуративно значење или **2,46 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус тавтабитата го дели шеснаесеттото место, заедно со молецот, божјата бубалка и лебарката, по бројот на јавувања (**4** единици или **0,98 %**).

За тавтабитата нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Тавтабитата во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 231.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **6** единици од базата (од вкупно 26) и со **23,08 %** го дели второто место меѓу четири

групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **изглед** и **смрдеа**.

Особината **изглед** е претставена преку сплеснатоста на тавтабитата која симболизира **глад, изгладнетост**: (1) Ⓕ **avoir le ventre plat comme une punaise** = «*fig.* avoir le ventre vide. Il se dit communément en parlant d'une personne qui a été longtemps sans manger» (*Acad. 1932)*, потоа **подлост и полтронство**: (2) Ⓕ **plat comme une punaise** = «d'une bassesse morale absolue» (*Rey-Chantreau)*; «se dit de quelqu'un dont le caractère est vil, obséquieux et lâche» (*Acad. 1932)* и на крај **смачкува, победува**: (3) Ⓕ **aplatir ou écraser quelqu'un comme une punaise** (*Rolland, t. 13, 123)*.



Особината **смрдеа** што ја поседува тавтабитата кога ќе се згмечи се наоѓа во 3 единици кои симболизираат **смрдеа**: (4) Ⓕ **puer comme une punaise** = «sentir extrêmement mauvais» (*Rey-Chantreau: début XIX s.*), **отворање непријатни теми**: (5) Ⓕ **Si tu as touché une punaise, ne te plains pas si ça pue un peu** = «оној што покренува непријатни и незгодни теми не треба да се лути ако тоа му се врати потоа и врз него зашто тој не може да биде заобиколен» *(Proverbes de Savoie)* и **сексуален однос (за жена)** (6) Ⓕ **graisser sa punaise** = «se faire baiser (le sperme est une huile, une crème)» (*Dictionnaire érotique*).

**§ 232.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **6** единици од базата (од вкупно 26) и со **23,08 %** го дели второто место меѓу четири групи признаци. Овој признак е претставен преку 2 особини: **место на живеење** и **начин на одење**.

Особината **место на живеење** ја среќаваме во три единици. И тука како и кај стоногата името на инсектот во голема мера е одговорно за неговата симболика. Имено во францускиот јазик постојат повеќе видови од овој инсект кои се нарекуваат според местото на живеење: **punaise des lits, punaise des jardins, punaise des bois**. Истиот модел бил искористен и за три фигуративни единици. Меѓу нив едната симболизира **носач на мртовечки сандаци**: (7) Ⓕ **punaise de corbillard** = «porteur de pompes funèbres» (*Rolland, t. 13, 124)*, втората **лажна богомолка**: (8) Ⓕ **punaise de sacristie (de bénitier)** = «vieille personne dévote qui trompe son ennui en fréquentant les églises, et souvent en faisant perdre leur temps aux prêtres» (*Lafleur)*; «se dit d'une espèce de mante religieuse, et plus particulièrement d'une pécheresse repentie (d'où la loc. prov. bien connue

et très employée au Québec:), (9) Ⓕ **Quand la diablesse se fait ermite elle devient punaise de sacristie** (*Edouard)*.

Токму местото на живеење го наоѓаме и како народно објаснување за етимологијата на следната погрда која симболизира **проститутка и лоша жена**: (10) Ⓕ **punaise (Quelle foutue punaise! C'est une vraie punaise! La punaise!)** = «se disait autrefois d'une femme de mauvaise vie. Se dit surtout aujourd'hui en parlant d'une personne désagréable, qui se plaît à envenimer les querelles. Ne fait cependant pas double emploi avec vipère car il y entre une nuance de mépris et non de crainte comme c'est le cas quand on donne à un individu malfaisant le nom de ce reptile» (*Edouard*). 80

Особината **начин на одење** симболизира **бавно одење**: (11) Ⓕ **se bardaner, se lantibardaner (bardane** = «punaise» au Dauphiné) = «marcher lentement comme une punaise» (*Rolland, t. 13, 123)* и **мрзливко, влечко**: (12) Ⓕ **C'est un wandion** (nom walon de la punaise) = «c'est un paresseux, un lambin» (*Rolland, t. 13, 123)*.

**§ 233.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е претставен во две единици и со **7,69 %** се наоѓа на четврто место. И двете единици го содржат парот инсекти: **тавтабита - болва** и тоа во нивното својство на паразити. Тавтабитата се јавува како симбол на **задевач и паразит**: (13) Ⓕ **Quand il n'y aura plus de puces, il y aura encore des punaises** = «nous ne serons jamais heureux en ce monde» (*Rolland, t. 13, 124: entendu à Paris)*, (14) Ⓕ **Quand nous n'aurons plus de punaises, c'est qu'elles auront été mangées par les puces** (*Rolland, t. 13, 124: Wallonie)*.

**§ 234.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ** е претставен во **12** единици од базата и со **46,15 %** го зазема првото место. Односот меѓу инсектот и човекот може да биде двоен: **а)** однесување меѓу тавтабитата и човекот и **б)** однесување меѓу човекот и тавтабитата.

---

80 Интересен е податокот за потеклото на оваа погрда што го дава Гиро: *"D'après Delvau: 'Voici son origine : une cocotte arrête une voiture et dit au cocher d'une voix de duchesse : Cocher au bois ! - Au bois de lit,* punaise*, cria un voyou. » En fait,* punais, -e *signifie puant,-e' et c'est donc un synonyme de* pute*. C'est un terme d'injure; on dit courrament: une* punaise de sacristie*."*, P. Guiraud: ***Dictionnaire érotique***, Payot, Paris, 1978, str. 528.

**а)** Тавтабитата е инсект паразит кој, привлечен од потта на човекот, го напаѓа ноќе и му ја цица крвта. Токму поради тоа тавтабитата симболизира **задевач и паразит**: (15) Ⓕ **embêtant comme une nichée de bardanes** (*Rolland, t. 13, 124: Lyon*), (16) Ⓕ **Nourriture à punaises** = «injure» (*Rolland, t. 13, 124: XIX s.*)

(17) Ⓕ **Le directeur de l'école arrive dans une classe où il vient d'y avoir du chahut. Il s'adresse aux trois petits garçons qui semblent avoir été les "meneurs".**

**- Toi, là, qu'est-ce que tu as fait?**

**- Ben... moi... J'ai mis de la craie dans l'encrier.**

**- Parfait: trois dimanches de colle. Et toi, qu'est-ce que tu as fait?**

**- Heu... J'ai mis une punaise sur la chaise du maître.**

**- De mieux en mieux: huit jours de colle. Et toi, qu'est-ce t'as fait? demande-t-il au troisième petit garçon.**

**- J'ai jeté du carton par la fenêtre.**

**- Du carton par la fenêtre? Bon, ben, c'est pas trop grave. Ne recommence plus et c'est tout.**

**A ce moment-là entre dans la classe un petit garçon totalement recouvert de pansements, les deux bras en écharpe, titubant.**

**- Qu'est-ce que tu fais là? lui demanda le directeur. Comment t'appelles-tu?**

**- Ducarton.** (*Festival du rire, 74*),

(18) Ⓕ **Un voyageur de commerce arrive dans un hôtel et on lui propose une chambre. Mais il s'aperçoit qu'il y a une punaise sur l'oreiller. Il pousse un cri et le patron se précipite:**

**- Oh! Monsieur, ce n'est rien. Ce n'est qu'une punaise!**

**- J'ai bien vu que c'était une punaise! Et vous trouvez que ce n'est rien?**

**- Bien sûr, monsieur. Et puis d'ailleurs vous n'avez pas à vous inquiéter: elle est morte.**

Le lendemain matin, le client descend de sa chambre pour payer et il dit au patron:

- Vous savez, la punaise d'hier soir, elle était bien morte. Mais qu'est-ce qu'il y a eu comme peuple à son enterrement! (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1309)*,

(19) Ⓕ - Aujourd'hui, annonce un élève de CM 1, j'ai été le seul à pouvoir répondre à une question qu'avait posée le professeur.

- Bravo. Et qu'avait-il demandé?

- "Quel est l'enfant de crétin qui a mis une punaise sur ma chaise?" (*L'humour des enfants, 49)*,

(20) Ⓕ Un gars se présente chez le psychiatre et il déclare:

- Mon existence est devenue horrible. Je suis d'une propreté maladive, et pourtant du matin au soir et du soir au matin, je sens des petites bêtes qui se promènent sur moi: des cafards, des araignées, des scorpions, des punaises... Et le bonhomme se gratte, se crispe et se contorsionne.

- Hé, là! Arrêtez vos tics et vos grimaces, s'écrie le psychiatre, ou vous allez secouer toute votre vermine sur moi... (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1986)*.

Со оглед на тоа што тавтабитата претставува паразит кој му го загорчува животот, човекот чувствува **непријатност и бес** уште при нејзиното здогледување: (21) Ⓕ Punaise! =«*pop. et rég.* exclamation de surprise, de dépit» (*Lexis)*, (22) Ⓕ Ma punaise est passée = «*arg.* ma colère a cessé» (*Rolland, t. 13, 124)*.

**б)** Чувствувајќи одвратност и гадење во однос на тавтабитите човекот сака да се отараси од нив. За таа цел народот измислил разни начини што ги наоѓаме во следните три верувања: (23) Ⓕ Pour détruire les punaises on se servait autrefois, à Liège, de claies imprégnées du jus des tartes aux fruits mangées à la fête paroissale (*Rolland, t. 13, 122)*, (24) Ⓕ Pour éloigner les punaises d'un lit il faut y mettre un os de mort ou bien lire l'évangile de Saint-Jean aux trois coins du lit: alors elles s'en vont par le quatrième (*Roland, t. 13, 125)*, (25) Ⓕ Pour éloigner les punaises d'un lit on met neuf punaises dans une boîte qu'on fourre dans la poche d'un passant ou voisin. Les punaises se transportent toutes dans la maison de ce dernier. (*Rolland, t. 13, 125: Wallonie)*.

Во денешно време луѓето на помош имаат и разни хемиски средства што се гледа од следниот виц:

(26) Ⓕ **Un client entre chez M. Mulet le droguiste de la rue Franklin.**

**- Donnez-moi, un produit pour détruire les punaises, s'il vous plaît.**

**- Vous avez un grand appartement? demande M. Mulet.**

**- Une petite chambre seulement.**

**- Alors un quart suffira. Vous n'avez qu'à vaporiser. Et le lendemain plus de punaises.**

**Mais non: le lendemain le client revient.**

**- Donnez-m'en un demi-litre.**

**Le lendemain encore il prend un litre. Le surlendemain il en achète un bidon de cinq litres. Finalement il demande au droguiste:**

**- Par 100 litres, vous pouvez me faire une réduction?**

**- Mais Monsieur, s'étonne le droguiste, vous avez acheté un hôtel ou quoi, depuis l'autre jour?**

**- Mais non, je vous assure. C'est toujours pour ma chambre.**

**- Oh! Alors Monsieur. C'est inutile: mon produit est un produit de première qualité. Ce sont vos punaises qui ne valent rien!** (*Encyclopédie du rire, 99)*

### б. Семантички признаци

**§ 235.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 26) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ТАВТАБИТА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **глад, изгладнетост** (**1** единица под реден број 1), **подлост и полтронство** (**1** единица под реден број 2), **смачкува, победува** (3). Особината "СМРДЕА" симболизира **смрдеа** (4), **отворање непријатни теми** (5), **сексуален однос** (за жена) (6). Значи вкупно **6** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "МЕСТО НА ЖИВЕЕЊЕ" симболизира **носач на мртовечки сандак** (7), **лажна богомолка** (8 и 9), **проститутка и лоша жена** (10). Особината "НАЧИН НА ОДЕЊЕ" симболизира **бавно одење** (11), **мрзливко, влечко** (12). Значи вкупно **6** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **2** единици кои симболизираат **задевач и паразит** (13 и 14).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ" симболизира **задевач и паразит** (15, 16, 17, 18, 19, 20, 23, 24, 25 и 26), **непријатност и бес** (21 и 22). Значи вкупно **12** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи го семантизмот на тавтабитата во францускиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на тавтабитата во францускиот јазик**:

Тавтабитата во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**глад, изгладнетост**, **смрдеа**), **како човечко однесување** (**подлост, полтронство**, **смачкува, победува**, **отворање непријатни теми**, **сексуален однос (за жена)**, **носач на мртовечки сандак**, **лажна богомолка**, **проститутка и лоша жена**, **бавно одење**, **мрзливко, влечко**, **задевач и паразит**, **непријатност и бес**).

**§ 236.** Кај француските фигуративни единици со тавтабита ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **26** единици се со негативна референтна вредност што значи и сите 13 признаци се исто така со негативен строеж.

Тавтабитата се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во француските фигуративни единици.

**§ 237.** Француските фигуративни единици со "ТАВТАБИТА" се засновани врз **6** разни стилски фигури. Нивната застапеност е следната: од вкупно 26 единици прва по бројност е метафората со **12** единици (**46,15** %), на второ место е компарацијата (вкупно **5** единици или **19,23** %), на трето место се единиците со конкретно значење (вкупно **4** единици или **15,38** %), на четврто место е аналогијата (вкупно **3** единици или

**11,54** %) и петтото место го делат метонимијата и персонификацијата со по **1** единица или **3,85%.**

## Б. Тавтабитата во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 238.** Во македонскиот корпус застапен е само признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ** со **4** единици од кои една ја содржи особината **задевање и касање**:

(1) Ⓜ Го прашува учителката Трајче:

- Кажи ми ти Трајче, кое домашно животно му е најверно на човекот?

Трајче одговара:

- Тавтабитата, учителке, таа никогаш не се одвојува од човекот. = «ова е виц на изневерено очекување на одреден одговор - **куче**, и потоа следува друг одговор»,

додека три единици претставуваат верувања за тоа како да се отстранат тавтабитите:

(2) Ⓜ Едни пишуале и амајлии и 'и клаале по ќошињата, за да 'и снема тавтабитите. (...) За да сотриш тавтабити, бидуало да почадиш четирите ќошеи на ѕидоите со свеќата што си ја запалил в црква на Велигден, кога го чу "Христос воскресе". (*Цепенков: Верувања, 153 и 172)*,

(3) Ⓜ На Ѓурѓевден ако видиш да носит некој трева зелена, да си украдел трошка и да ја кладиш кај што има тавтабити, и непендек му било за да се сотрат. (*Цепенков: Верувања, 314*),

(4) Ⓜ Спроти Тодорица (Тодороа сабота) земаат и четири зрнца пченица од црква и 'и садат во једна чаша; откоа ќе порастат, ќе 'и скинат перјата и ќе 'и закачат во четирите ќошеи за да се сотрат тавтабитите. (*Цепенков: Верувања, 465)*.

### б. Семантички признаци

**§ 239.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 4) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ТАВТАБИТА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "ЗАДЕВАЊЕ

И КАСАЊЕ" симболизира **задевач и паразит** (1). Особината "ТРЕБЕЊЕ" симболизира исто така **задевач и паразит** (2, 3, и 4).

Сумирајќи го семантизмот на тавтабитата во македонскиот корпус можеме да кажеме дека тавтабитата се јавува исклучиво со симболика на **задевач и паразит**. Сите 4 единици се со негативна референтна вредност.

Од стилските фигури во македонскиот корпус со тавтабита најзастапена е аналогијата со **3** единици или **75 %** а потоа доаѓа конкретното значење со **1** единица или **25 %**.

## 2. 13. КОМАРЕЦ

**§ 240.** Комарецот се наоѓа на тринаесетто место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**23** единици со фигуративно значење или **2,18 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус комарецот се наоѓа на осмо место со **14** единици (од вкупно 407) или **3,44 %**.

Во врска со митологијата сврзана за комарецот ги среќаваме овие податоци во ***Речникот на симболи***:

Комарецот е симбол на **агресивност**. Тој упорно се обидува да го наруши интимниот живот на жртвата и се храни со нејзината крв.

Се наведува и податокот дека еден грчки историчар мисли дека прочуената сфинга од Теба, која се сметала за страшен монструм, била само обичен маларичен комарец. Тој монструм им поставувал загатки на минувачите и потоа, откако тие не можеле да го погодат одговорот, ги убивал. Едип ја решил загатката на тој начин што ги исушил барите со помош на систем на испусти.

Оваа нова претпоставка за сфингата фрла и поинаква светлина на Едиповиот комплекс. Имено, кралот на Теба, не можејќи да излезе на крај со сфингата, се помирил со нејзината злокобна улога и на одреден начин станал одговорен за злото што не можел да го истреби. Кралот Лај станал овоплотување на злото, на маларичниот комарец. Така, за да се победи комарецот, требало да се отстрани кралот. Оттаму и убиството на кралот, а со оглед на тоа што кралот е татко на Едип, тоа е убиство на таткото кој му го попречува патот на синот.

Од друга страна, барата е само еден од многуте симболи на несвесното. Барата може да се ослободи од својата застојана вода во која

се размножуваат комарците само ако се отворат канали. Канали на несвесното преставуваат разните начини на себеизразување како што се: сонот, говорот, поезијата, сликарството, музиката. Барата всушност го претставува таткото.

Во таа ситуација појавата на Едип претставува фигура на психоаналитичарот. Едип го отвора патот за комуникација: тој помага да се отстрани таткото. Во еден момент во личноста на Едип се спојуваат двете улоги: улогата на аналист и на анализиран. Во моментот кога се отвораат каналите и кога умираат комарците, лечењето се завршува, разделените делови на личноста се спојуваат во едно што докажува дека човек може единствено сам да си се спаси. [81]



## A. Комарецот во францускиот јазик

### a. Семиолошки признаци

**§ 241.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **2** единици од базата (од вкупно 23 единици) и со **8,70 %** се наоѓа на второ место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен преку 2 особини: **големина** и **како животно**.

Особината **големина** е застапена во една погрда во која комарецот симболизира **мало суштество или дете**: (1) Ⓕ **moustique (tire-toi de la, eh, moustique!)** = «se dit - comme "moucheron", "insecte", "fourmi" etc. - pour écarter un avorton»; «*fam.* enfant tout menu et remuant (syn. moucheron)» (*Lexis)*.

Особината **како животно** е застапена исто така во една единица која симболизира **налудничавост**: (2) Ⓕ **avoir un moustique dans la boîte à sel** = «être fou» (*Argot du corps)*.

**§ 242.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **1** единица и со **4,35 %** го дели третото место. Овој признак е претставен преку **1** особина. Особината **однесување според времето** ја среќаваме во едно претскажување: (3) Ⓕ **Il y a menace d'orage lorsque les cousins s'attachent à la peau de l'homme** (*Dictons des bêtes)*.

---

81 Sp J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles***, Robert Laffont, Paris, 1982, str. 653.

**§ 243.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица и го дели третото место со претходниот признак. Се работи за еден виц во кој комарецот се јавува во неговата улога на **задевач** (против носорогот па оттаму и комичниот ефект):

(4) Ⓕ **En Afrique, un moustique rencontre un de ses congénères et s'inquiète:**

**- Que se passe-t-il? Tu n'a pas l'air en forme.**

**- Et pour cause! Je me suis foulé le dard en voulant piquer un rhinocéros.** (*L'humour des animaux, 116)*

**§ 244**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ** се јавува во **19** единици и со **82,61** % се наоѓа на прво место.

Комарецот ги напаѓа луѓето и им ја цица крвта па поради тоа тој симболизира **задевач и опасно суштество** во два афоризми: (5) Ⓕ **Les moustiques ont certainement fait mettre plus de vêtements sur le dos des femmes que la pudeur.** (*L'humour des animaux, 154: Coco Chanel)*, (6) Ⓕ **Le moustique n'a été créé que pour mieux faire apprécier la mouche.** (*L'humour des animaux, 154: Alphonse Allais)* и во неколку вицеви:

(7) Ⓕ **Assis sur leurs planches à clous, deux fakirs indiens préparent leurs prochaines vacances.**

**- Moi, en tout cas, dit l'un, je ne retournerai jamais en Camargue. J'y ai passé quinze jours, l'année dernière, et je n'ai pas pu y fermer l'oeil, à cause des piqûres de moustiques.** (*L'humour des animaux, 118*),

(8) Ⓕ **Au bord de l'Amazone, deux explorateurs sont endormis sous une tente. Deux énormes moustiques surgissent et le premier dit à l'autre:**

**- On les mange ou on les emporte?**

**- Je crois qu'il vaut mieux les bouffer tout de suite, dit le second moustique. Si les gros nous voient passer avec, ils vont nous les faucher...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1015)*,

(9) Ⓕ **Sur la cuisse de Robinson Crusoë, il y a deux moustiques. Et le premier s'exclame:**

- Maintenant, j'en ai marre. Je me tire.

- D'accord, répond l'autre. A vendredi... (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1308)*,

(10) Ⓕ Sur une plage bondée, un vacancier voit surgir une douzaine de pieuvres géantes qui saisissent les baigneurs dans leurs tentacules et les entraînent vers les flots.

- Si seulement, soupire-t-il, ces bonnes bêtes, pouvaient "en plus" nous débarasser des moustiques! (*L'hu- mour des animaux, 49)*

Следните два вица се варијантни а вториот се разликува од првиот по посовременото средство за осветлување:

(11) Ⓕ Un petit garçon, en vacances près de l'Etang de Berre, a fort mal supporté d'être harcelé toute la journée par les moustiques. Le soir, son mécontentement se transforme en panique quand il aperç-oit des vers luisants.

- Les voilà! crie-t-il, en allant se réfugier dans les bras de sa ma-man, ils reviennent... avec des lanternes! (*L'humour des animaux, 116)*,

(12) Ⓕ Un terrain de camping est attaqué par une escadrille de mou-stiques... Cela dure deux heures, puis, silence, les moustiques semblent partis... Un campeur se réjouit:

- Ouf! On va enfin être tranquille. Un autre glisse sa tête hors de sa tente. Il aperçoit deux vers luisants et annonce:

- C'est pas fini, les gars... Ils rappliquent avec des lampes élec-triques! (*Festival du rire, 381)*

За да не ги каснат комарците луѓето измислувале разни начини што се забележени во следните верувања: (13) Ⓕ Il faut manger du chou vert le mardi-gras, pour ne pas être mangé des "mouchettes". (*Rolland, t. 13, 144: Wallonie*), (14) Ⓕ On dit aux enfants, le jour du Carnaval, il ne faut pas manger de soupe ce soir, si vous en mangez les *moussions* vous mangeront toute l'année (*Rolland, t. 3, 304: Deux-Sèvres)*, (15) Ⓕ Celui qui ne mange pas de soupe grasse pendant les trois derniers jours de carnaval sera piqué par les cousins tout le reste de l'année (*Rolland, t. 3, 304: Lorient)*, (16) Ⓕ Si les cousins voltigent autour de vous pendant la nuit, c'est que vous avez oublié de dire votre prière (*Rolland, t. 13, 145: Ardennes)*.

Ако не помогнат тие акции тогаш треба да се направи нешто друго. Еден од начините е да се заштитат одредени делови од телото, како што гледаме од следната сексолошка фразема: (17) Ⓕ **se mettre la pine à l'abri des moustiques** = «faire l'amour» (*Argot du corps)*. Потоа на ред доаѓа бркањето: (18) Ⓕ **Pour chasser les cousins d'un endroit on fait la chussée, c.-à-d. on produit au moyen des plantes odoférentes brûlées une fumée épaisse.** (*Rolland, t. 13, 144: Vendée*), па ставањето мрежи:

> (19) Ⓕ **- C'est curieux, s'étonne un monsieur qui arrive en vacances, avec sa petite famille, dans la villa qu'il a louée dans le Midi: toutes vos fenêtres sont équipées de deux sortes de moustiquaires.**
>
> **- Bien sûr, explique le propriétaire de la villa. Les moustiquaires à petites mailles sont destinées à empêcher les petits moustiques d'entrer, et celles à grandes mailles sont pour les gros.** (*L'humour des animaux, 119)*

Ако комарците и понатаму упорно напаѓаат тогаш не преостанува ништо друго туку нивно требење:

> (20) Ⓕ **- Vous avez très bien joué, hier soir, dit le maire d'un petit village au chef d'orchestre d'une harmonie venue donner un concert, à l'occasion de la fête locale. Mais j'ignorais qu'il y avait tant de coups de cymbale dans le *Boléro* de Ravel.**
>
> **- C'est surtout, avoue le maestro, que notre cymbalier ne peut pas supporter les piqûres de moustiques.** (*L'humour des animaux, 117)*,
>
> (21) Ⓕ **Un aristocrate de haute lignée a été cruellement piqué par un moustique.**
>
> **- Que Monsieur le Compte me permette ... dit son valet de chambre en s'apprêtant à écraser l'insecte contre le mur.**
>
> **- Surtout pas, Firmin, proteste le noble. N'oubliez pas que, maintenant, il a du sang bleu dans les veines.** (*L'humour des animaux, 122*),

или пак употреба на разни хемиски средства:

> (22) Ⓕ **Un chimiste, très féru d'écologie, vient d'inventer une bombe à vaporiser, qui permet de se venger des moustiques sans les**

**tuer. Ça leur donne seulement des démangeaisons...** (*Nègre: Dic. des hist. drôles, 1315)*

Сепак во некои краеви од светот постои верување дека комарците и воопшто инсектите ги отелотворуваат душите на умрените па затоа и не треба да се убиваат: (23) Ⓕ **En Amérique du Sud, on dit que les insectes et les étoiles filantes sont les âmes des morts visitant, les uns, la terre, et les autres, le ciel. C'est pourquoi on doit se garder d'écraser un moustique.** (*Dictionnaire des superstitions)*

## б. Семантички признаци

**§ 245.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 23) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "КОМАРЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини: особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мало суштество или дете** (единицата под број 1). Особината "КАКО ЖИВОТНО" симболизира **налудничавост** (2). Значи вкупно **2** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" донесува **претскажување на бура** (единицата под број 3).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** единица која симболизира **задевач** (единицата под број 4).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира **задевач и опасно суштество** (вкупно **12** единици под броевите: 5, 6, 7, 8, 9, 10, 11, 12, 19, 20, 21, 22), **сексуален однос** (17) и донесува верувања **за одбрана од комарците** (вкупно **5** единици под броевите: 13, 14, 15, 16, 18) и за комарецот **како отелотворувач на душите на умрените** (единицата под број 23). Значи вкупно **19** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ".

Сумирајќи го семантизмот на комарецот во францускиот корпус, можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на комарецот во францускиот јазик**:

Комарецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**мало суштество или дете**), **како човечко однесување** (**налудничавост**, **задевач и опасно суштество**, **сексуален однос**) и **како верување** (**за одбрана од комарците**, **отелотворувач на душите на умрените**, **претскажување за бура**).

**§ 246.** Кај француските фигуративни единици со комарец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **21** или **91,30** %). Негативните признаци и по број се највеќе, 5: **мало суштество или дете**, **налудничавост**, **задевач и опасно суштество**, **верувања за одбрана од комарци** и **претскажување за бура**.

- второто место го делат единиците со позитивна и со неодредена референтна вредност (по **1** единица или **4,35** %). Позитивен е само еден признак: **отелотворувач на душите на умрените**, а неодреден е признакот **сексуален однос**.

Комарецот е речиси целосно негативен во францускиот јазик.

**§ 247.** Француските фигуративни единици со "КОМАРЕЦ" (вкупно 23) се засновани врз **5** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: прва по бројност е аналогијата со **7** единици (**30,43** %), на второ место е персонификацијата со **6** единици (**26,09** %), на трето место се единиците со конкретно значење со **5** единици (**21,74** %), на четврто место е метафората со **4** единици (**17,39** %), на петто место е метонимијата со **1** единица (**4,35** %).

## Б. Комарецот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 248.** Македонскиот корпус содржи вкупно **14** фигуративни единици со лексеми од полето "КОМАРЕЦ". Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **8** единици од базата и со **57,14** % се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е застапен со следните особини: **големина** и **како животно**.

Особината **големина** се јавува, како и во францускиот јазик, преку својата вредност **мало, ситно суштество**. Таа семиолошка подлога ги реализира следните семантички назнаки: **низок човек или дете**:

(1) Ⓜ комар = «мал по раст» (*Митева: Прекари во Струмица*), **безвредни луѓе**: (2) Ⓜ Од ајпида черјо не се тргат (не се изват) = «од некои луѓе и работи не може да се добие никаква корист» (*Каваев, 2590)*, (3) Ⓜ Колку од ајпида лој, толку од него прокопија = «нема некоја голема корист од него, како што не може од ајпида (комарец) да се добие лој исто така и од него нема голема фајда» (*Каваев, 1702*), (4) Ⓜ Г'опитала ајпидата волот (бијолот) кога му се застојла на рогот: - Дан'ти тежам? - Нити те сумив ко си дошла, нити ќе те сумам ко ќе си сјојш, одговорил волот (бијолот) = «некои луѓе се замислуваат дека се некои и нешто а вредат многу малку» (*Каваев: Прашанки, 1)*, **мала, невредна работа**: (5) Ⓜ Зинал да лапнит бијол, та лапнал ајпида (мува) = «се фалел дека ќе направи голема работа а всушност направил само една ситна работа, очекувал многу а постигнал малку» (Каваев, 1057), (6) Ⓜ Не се фашчат комар со биола = «за секоја работа треба да се има соодветен прибор а посебно при лов» (*Поленаковиќ: Пословици, 4357)* или **мало предупредување**: (7) Ⓜ За разбранјот и ајпида да збрчит, доста е = «на разумните луѓе не треба многу да им се зборува, тие веднаш се разбираат од збор» (*Каваев, 990*).

Особината **како животно** се содржи во **1** единица која претставува прилошка фразема за време. Во таа единица комарецот делумно се претставува и со својата особина "ГОЛЕМИНА" но сепак доминантна е особината "КАКО ЖИВОТНО" која симболизира **невредно животно**: (8) Ⓜ кога ќе се стрижат комарците = «никогаш» (*Буг.- мак. речник*).

**§ 249.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** единица и со **7,14** % се наоѓа на трето место. Се работи за едно претскажување во кое комарецот предвидува **магла и лошо време**: (9) Ⓜ Во есено време ако играат комарци приквечер и да се пикаат во лицето, али во челото, да те касаат, чекај утре голема магла и лошо време. (*Цепенков: Верувања, 49)*.

**§ 250.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **5** единици и со **35,71** % се наоѓа на второ место. Комарецот се јавува преку својата особина "КАСНУВАЊЕ И ЦИЦАЊЕ КРВ" која, со оглед на тоа што е идентична со особината на паразитите, има слична форма на една гатанка за болвата (сп. ја единицата под број 16 кај македонските примери со болва):

(10) Ⓜ Малечко е, црно е, вујко ти викат, крвта ти је пијат = «гатанка за комарец» (*Каваев: Гатанки, 258)*. Горната особина значи симболизира **задевач и опасно суштество** и во следните две хумористични забелешки, и двете во форма на прашанки: (11) Ⓜ Кој може да бакне грда жена? - Комарец, и тоа мижејќи. (*Канал, 2000, 11.06. 1991*), (12) Ⓜ Дали

знаете за човекот кој е толку малокрвен што комарците на него полагаат само теорија?

Каснувањето се разбира не е нималку пријатно како ни сврбежот што следува, па затоа комарецот зрачи исклучителен негативен строеж што доаѓа до израз и во следната пословица во која комарецот симболизира **лошо суштество**: (13) Ⓜ Комар мед не бере = «лошите по природа не можат да прават добри работи» (*Пенушлиски: Малеш*).

Со оглед на штетноста, комарецот е изложен на постојано гонење и требење од страна на човекот. Тој однос на човекот кон комарецот е искористен во следната хумористична забелешка при што се употребува и игра на зборови којашто се заснова врз паронимискиот однос меѓу зборовите: комарци и комари:

(14) Ⓜ Во ООЗТ "Балкан експрес" од Штип, од страна на органите на прогонот беа притворени четворица возачи кои додека им траело работното време - играле комар (со девизи). Време е одговорните во "Балкан експрес" од Штип да набават ДИ-ДИ-ТИ за да ги отстранат од своите работни простории КОМАР-ците. (*Вечер, 1.09.1986*)

### б. Семантички признаци

**§ 251.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 14) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "КОМАРЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини: особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **низок човек или дете** (единицата под број 1), **безвредни луѓе** (единиците под броевите: 2, 3 и 4), **мала, невредна работа** (единиците под броевите: 5 и 6) и **мало предупредување** (7). Особината "КАКО ЖИВОТНО" симболизира **невредно животно** (8). Значи вкупно **8** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" директно не симболизира ништо но однесувањето на комарецот претскажува **магла и лошо време** (единицата под број 9).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТИТЕ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "НАПАЃАЊЕ НА ЛУЃЕТО И КАСАЊЕ" симболизира **задевач и опасно суштество** (**4** единици под броевите: 10, 11, 12 и 14) и **лошо суштество** (13).

Сумирајќи го семантизмот на комарецот во македонскиот корпус, можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на комарецот во македонскиот јазик**:

Комарецот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како предметна стварност** (**мала, невредна работа**), **како животно** (**невредно животно**), **како човечко тело** (**низок човек или дете**), **како човечко однесување** (**безвредни луѓе**, **задевач и опасно суштество**, **лошо суштество**, **мало предупредување**) и **како предзнак за** (**магла и лошо време**).

**§ 252.** Кај македонските фигуративни единици со комарец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **14** единици се со негативна референтна вредност или **100 %**. Тоа значи дека сите претходно наведени **7** признаци + **1** предзнак се негативни.

Комарецот значи е сто отсто негативен во македонскиот корпус.

**§ 253.** Македонските фигуративни единици со "КОМАРЕЦ" се засновани врз **5** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 14 единици прва по бројност е метафората со **8** единици (**57,14 %**), на второ место е персонификацијата со **3** единици (**21,43 %**), третото место го делат хиперболата, аналогијата и играта на зборови со по **1** единица (**7,14 %**).

## 2. 14. ШТРКОЛ

**§ 254.** Штрколот го дели четиринаесеттото место, заедно со скакулецот и мајскиот бумбар, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**18** единици со фигуративно значење или **1,70 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус штрколот го дели дваесет и второто место, заедно со скорпијата, стршенот и скрежецот, по бројот на јавувања (**2** единици или **0,49 %**).

За штрколот нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Штрколот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 255.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици

и со **11,11 %** се наоѓа на последно, четврто место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **како животно** и **големина**.

Особината **како животно** е застапена во **1** единица која претставува фамилно име (во три варијанти): (1) Ⓕ **Tavan, Tabanac, Tahon** = «noms de famille» (*Rolland, t. 13, 178)*.

Особината **големина** е застапена во **1** единица во која штрколот се спротиставува на помалата мува, па според тоа единицата симболизира **преувеличување на тешкотии или на несреќа**: (2) Ⓕ **Pour vous, chaque mouche est un taon** = «se dit à celui qui voit des difficultés ou des malheurs partout. Loc. généralement répandue» (*Rolland, t. 13, 183)*.

**§ 256.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **5** единици и со **27,78 %** го дели третото место. Овој признак е претставен преку **1** особина. Да споменеме дека постојат два вида инсекти и тоа мошне слични кои касаат и им задаваат големи главоболки на добитокот и на луѓето, тоа се **taon** и **oestre** (со повеќе подвидови). Инаку, народот најчесто ги меша овие два вида.



Особината **однесување според времето** ја среќаваме во неколку единици и тоа: **3** единици прêтскажуваат време: (3) Ⓕ **Le taon annonce l'orage quand il pique avec rage** = «cette surexcitation du taon à l'approche de l'orage s'explique de la même façon que pour la mouche. Elle entraîne à son tour l'agitation du bétail, qui réagit vivement aux piqûres des taons. Si la piqûre est particulièrement douloureuse, l'animal part au galop droit devant lui, la queue en trompette; on dit qu'il "a pris la mouche"». (*Dictons des bêtes)*, (4) Ⓕ **Quand la nonne (un oestre) pique les chevaux, quand elle joue et bourdonne dans les airs, c'est un présage de pluie** (*Rolland, t. 13: Bourgogne)*, (5) Ⓕ **Quand la nonne (un oestre) s'élève haut dans les airs pour jouer c'est signe de beau temps pour lendemain** (*Rolland, t. 3, 311*), **1** единица го претскажува доаѓањето на штрколот: (6) Ⓕ **A la Saint-Barnabé (11.06.) le taon passe le Vé** = «ce dicton est localisé en Normandie. L'anse des Vés est sur la limite d'Isigny. C'est effectivement à cette époque que les taons commencent à tourmenter les mouches; le Vé = rivière de l'arondissement de Bayeux» (*Montreynaud, 468 et 1453*), и **1** единица го предвидува нивното уништување: (7) Ⓕ **Pluie de Saint-Jean (24. 06.) tue les taons** (*Dictons des bêtes*).

**§ 257.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **6** единици и со **33,33 %** се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен во единици во кои како единствен

парник на штрколот се јавува **добитокот**. Како што видовме погоре кај претскажувањата, штрколот го каса добитокот и им се пика под опашките по што тие многу се вознемируваат и почнуваат да трчаат како улави. Оттаму доаѓа лексемата која означува **голема возбуденост, раздвиженост**: (8) Ⓕ **tahonner** = «se dit des bestiaux que les piqûres des mouches ou des taons font bziner. - *Par ext.,* remuer sans cesse, exciter, presser, stimuler» *(Rolland, t. 13, 183)*. Тоа ненормално однесување довело до тоа да означува **слободна девојка**: (9) Ⓕ De la vache qui s'enfuit affolée, la queue dressée, pour avoir été piquée par une mouche bovine ou rien que pour l'avoir entendue bourdonner, on dit: *biser*, fr., *bziner*, Saint-Pol (Pas-de-Calais). Au fig., en parlant d'une jeune fille, c'est avoir une mauvaise conduite, aimer à courir le soir. D'où **bzinoire**, coureuse, fille de moeurs légères. (*Rolland, t. 13, 177: Pas-de-Calais, Wallonie*).

Штрколот кој постојано ги брка говедата симболизира човек што **упорно следи некого**: (10) Ⓕ **Il suit cette fille comme un tavan** (*Rolland, t. 13, 184: Suisse)*, односно **шпион**: (11) Ⓕ **une mousche bovine** = «un espion, un mouchard» (*anc. fr. Rolland, t. 13, 179*).

Иако мал во однос на говедото, штрколот може да го исплаши па дури и да го натера да бега па оттаму следната пословица означува дека **малите понекогаш се посилни од големите**: (12) Ⓕ **Le taguenau (un oestre) est plus fort que le taureau** (*Rolland, t. 13, 179: Ille-et-Vilaine)*.

Луѓето на разни начини се обидувале да се заштитат од штрклите за што сведочи и следното верување: (13) Ⓕ **Pour que les taons ne piquent pas les bestiaux, il faut nettoyer les étables le Vendredi-saint** (*Rolland, t. 13, 184: Maine-et-Loire*).

**§ 258.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **5** единици и со **27,78 %** го дели третото место. Овој признак е претставен преку двете свои составки.

**а)** штрколот го каса човекот, исто како и добитокот, па човекот во негова близина чувствува **вознемиреност**: (14) Ⓕ **Si ce n'est pas le taon qui vous pique, dictes le moy** = «n'est-ce pas cela qui vous préoccupe?» (*Rolland, t. 13, 184: XVII s.*), **раздвиженост**: (15) Ⓕ **Il remue la tête comme s'il avait le bouin** (*Rolland, t. 13, 179: Vienne).* Поради тоа штрколот за човекот претставува **голема несреќа**: (16) Ⓕ **La première mouche qui le piquera sera un taon** = «le moindre mal, le moindre malheur qui lui arrivera achèvera de le perdre» (*Lagane, 176*); «la première fois que vous serez pris, vous serez bien pincé!» (*Rolland, t. 13, 183*).

**б) Однесувањето на човекот кон штрколот** е застапено во **2** единици од кои едната претставува **верување за жетвата**: (17) Ⓕ **Quand les enfants prennent le taon, ils lui mettent au cul un voulan (c.-à-d. une faucille faite d'un brin de paille) et on le laisse envoler en lui disant d'aller faire la moisson** (*Rolland, t. 13, 184: Doubs*), а втората е пословица која симболизира **неуништивост на луѓето од лоша сорта**: (18) Ⓕ **Quand on tue un taon il en vient douze à l'enterrement** = «човек не може никогаш да се ослободи од лошите зашто тие се насекаде, како да се множат постојано» (*Proverbes de Savoie)*.

### б. Семантички признаци

**§ 259**. Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 18) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ШТРКОЛ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "КАКО ЖИВОТНО" служи како **основа за формирање фамилно име** (единицата под реден број 1). Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **преувеличување на тешкотии или на несреќа** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на штрколот претставува **предзнак за (олуја и дожд)** (3 и 4), **убаво време** (5), **доаѓање на штрколот** (6), **уништување на штрколот** (**1** единица под реден број 7).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" симболизира: **голема возбуденост, раздвиженост** (8), **слободна девојка** (9), **човек кој постојано следи некого** (10), **шпион** (11), **поголема сила на малите** (12), **верување за нештипење на штрклите** (13).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ" е петставена преку **2** особини. Особината "НАПАЃАЊЕ И КАСАЊЕ" симболизира **вознемиреност** (14), **раздвиженост** (15), **голема несреќа** (16). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ НА ЧОВЕКОТ КОН ШТРКОЛОТ" е застапена во едно **верување за жетвата** (17) и симболизира **неуништивост на луѓето од лоша сорта** (18).

Штрколот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како назив (основа за**

**формирање фамилно име**), **како човечко однесување** (**преувеличување на тешкотии или на несреќа**, **вознемиреност**, **раздвиженост**, **слободна девојка**, **човек кој постојано следи некого**, **шпион**, **поголема сила на малите**, **голема несреќа**, **неуништивост на луѓето од лоша сорта**), **како предзнак за** (**олуја и дожд**, **убаво време**), **како верување за** (**жетвата**, **нештипење на штрклите**, **доаѓање на штрколот**, **уништување на штрклите**).

**§ 260.** Кај француските фигуративни единици со штркол ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем е бројот на единиците со негативна референтна вредност (вкупно **12** единици или **66,67 %**). Негативни се исто така најголем број признаци (вкупно 10): **преувеличување на тешкотии или на несреќа**, **вознемиреност**, **раздвиженост**, **слободна девојка**, **човек кој постојано следи некого**, **шпион**, **голема несреќа**, **неуништивост на луѓето од лоша сорта**, **предзнак за олуја и дожд** и **верување за доаѓање на штрколот**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **4** или **16,67 %**). Бројот на позитивните признаци е исто така 4: **поголема сила на малите**, **предзнак за убаво време**, **верување за нештипење на штрклите**, **уништување на штрклите**.

- на трето место се единиците со неодредена вредност (вкупно **2** или **11,11 %**). Бројот на неодредените признаци е исто така 2: **основа за формирање фамилно име** и **верување за жетвата**.

Штрколот значи се јавува во поголемиот дел со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 261.** Француските фигуративни единици со штркол се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 18 единици на прво место се наоѓа метафората со **9** единици (**50 %**), на второ место е аналогијата (**7** единици или **38,89 %**) и на трето место е компарацијата со **2** единици (**11,11 %**).

## Б. Штрколот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 262.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица во која говедото нападнато од штрколот симболизира **условеност на појавите**: (1) Ⓜ Воло без

**штркел не штрклее** = «секоја појава, работа во животот си има своја причина, ништо на светот не настанува без некоја причина» (*Пенушлиски: Малеш)*.

**§ 263.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **1** единица во која штрколот кој го напаѓа и човекот симболизира **збрлавеност, побеснување**: (2) Ⓜ **фаќа некого штркелот** = «збрлаве, полуде, побесне и тогаш дим да го нема не се знае каде го снемало» (*РМЈ)*.

### б. Семантички признаци

**§ 264.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 2) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ШТРКОЛ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "КАСАЊЕ НА ДОБИТОКОТ" симболизира **условеност на појавите** (единицата под реден бр. 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "КАСАЊЕ" симболизира **збрлавеност, побеснување** (2).

Штрколот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како материјална стварност** (**условеност на појавите**), **како човечко однесување** (**збрлавеност, побеснување**).

Кај македонските фигуративни единици со штркол ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност: и двете единици се со негативна референтна вредност. Негативни се исто така и двата признака.

Штрколот значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со штркол се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: метафората и метонимијата се застапени рамномерно со по **1** единица во вкупно 2 единици од македонскиот корпус.

## 2. 15. СКАКУЛЕЦ

**§ 265.** Скакулецот го дели четиринаесеттото место, заедно со штрколот и мајскиот бумбар, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**18** единици со фигуративно значење или **1,70 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус скакулецот се наоѓа на петнаесетто место со **5** единици (**1,23 %**).



И за скакулецот, како и кај скрежецот и штурецот, постојат колебања во називите. Во македонскиот јазик ги имаме називите **зелен скакулец** (на фр. **sauterelle**) и **скакулец** (на фр. **locuste, criquet**). За разлика од зелените скакулци чиишто женки имаат копјести снесалки со кои ги снесуваат јајцата во дупки во земјата, скакулците немаат снесалки. Инаку, овие два вида (зелениот и обичниот скакулец), заедно со штурчињата, спаѓаат во редот на правокрилци.

Во речниците на симболи го наоѓаме следното. [82] Скакулците – претставуваат **овоплотување на напаста, на пустошувачкото намножување**. Во тоа својство скакулците се среќаваааат и во Библијата каде што, според толкувачите, тие симболизираат, или историски инвазии, или пак маки од демонска природа. Долго време бил практикуван и егзорцизмот против скакулците.

Додека во Стариот Тестамент инвазијата на скакулците, која била предизвикана од специјална одлука на Господ, сепак претставува природна несреќа, во Новиот Тестамент симболот зема ново руво: инвазијата на скакулците станува духовно и морално мачилиште.

Слично на тоа и Чуанг-це го става злоќудното намножување на скакулците во редот на космички пореметувања за кои се знае дека произлегуваат од микрокосмички нарушувања. И навистина, намножувањето на скакулците во Стара Кина имало сосема подруга вредност: тоа било симбол на многубројно наследство па според тоа и на божји благослов. А ритамот на скоковите на скакулецот се поврзувал со сезонските ритуали на плодноста, со правилата за социјална и семејна рамнотежа.

---

[82] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles*,** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 850 i J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux*,** A. Michel, Paris, 1971, str. 344.

## А. Скакулецот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 266.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен со **4** единици и со **22,22 %** се наоѓа на второ место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **како назив** и **изглед**.

Особината **како назив** е претставена во неколку фамилни имиња кои водат потекло од називот на овој инсект и кај кои не се даваат асоцијациите што тие ги побудуваат: (1) Ⓕ **Saulterelle, Sautreau, Sautreuil, Sautret, Sautiau** = «noms de famille» (*Rolland, t. 13, 106)*.

Особината **изглед** се јавува во неколку единици во кои изгледот на определени делови од телото на скакулецот (или разни видови скакулец) симболизира **здебеленост**: (2) Ⓕ **avoir le ventre comme un jeudi (=sauterelle des vignes)** = «avoir le ventre rond, plein» (*Rolland, t. 13, 110: Loir-et-Cher)*, **внимателно слушање и гледање**: (3) Ⓕ **ouvrir les yeux ou écouter comme une bine (=sauterelle des vignes) qui pond** (*Rolland, t. 13, 110: Deux-Sèvres*), **исушена стара мома**: (4) Ⓕ **sauterelle (Vieille sauterelle!)** = «se dit en parlant d'une demoiselle d'âge canonique, desséchée et acariâtre; (déjà en grec le mot "seriphos", ou "sériphé graus", désignait à la fois une sauterelle, una mante religieuse, et, au figuré une vieille fille)» (*Edouard)*.

**§ 267.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **14** единици и со **77,78 %** се наоѓа на прво место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **5** особини: **скокање**, **исхрана**, **работливост**, **пеење** и **однесување според некои појави.**

Особината **скокање** е основната особина според која овој инсект го добил и името. Така оваа особина ја среќаваме во неколку единици кои симболизираат **жители-скокачи на ендеци**: (5) Ⓕ **Sautereaux de Brie** = «les habitants de la Brie parce qu'ils ont à sauter de nombreux fossés» (*Rolland, t. 13, 106*), **подвижна млада девојка**: (6) Ⓕ **sautériau d'août** = «jeune fille vive, toujours en mouvement; enfant né au mois d'août» (*Rolland, t. 13, 106: Valenciennes)*, **балерина во Парискатa опера**: (7) Ⓕ **sauterelle** = «danseuse de l'Opéra» (*Rolland, t. 13, 107)*, **слободна жена**: (8) Ⓕ **sauterelle** = «femme de mauvaise vie» (*Rolland, t. 13, 107: Aisne)*, **магарица (игра со скокање)**: (9) Ⓕ **sauterelle** = «jeu de saute-mouton» (*Rolland, t. 13, 107)*, **жени кои разгледуваат без да купуваат**: (10) Ⓕ Les commis de magasin sont souvent harcelés par les clientes; ils subissent **les sauterelles**. On appelle ainsi les femmes qui font plier et déplier cent

ballots sans acheter; il en est qui sont coutumières du fait; on les connaît partout. Quand leur signalement est bien donné et que leur manie est constatée, on obtient d'ordinaire la permission de les exécuter. Il y a vingt façons d'exécuter une sauterelle.» (*Rolland, t. 13, 107:XIX s.*), **висока, сува и невешта девојка**: (11) Ⓕ **sauterelle (Grande sauterelle! Espèce de sauterelle!)** = «grande fille (d'après sauteuse)» (*Dictionnaire érotique*); «grande femme maigre et sèche» (*Rolland, t. 13, 106)*; «se lance parfois à une jeune fille à la silhouette longue et élancée; mais plus souvent à une *grande bringue* un peu godiche (probablement par attraction de *sotte*» (*Edouard)*.

Да споменеме дека веќе наведовме еден виц за скакулец во кој покрај него се јавува и осата која со својот убод ги тера луѓето да скокаат (сп. ја единицата под реден број 19 во **§ 199**).

Особината **исхрана** се јавува во две единици во кои однесувањето на скакулците симболизира **уништување**: (12) Ⓕ **Ce que la chenille n'a pas mangé, les sauterelles le dévorent** = «se dit des personnes dont la ruine commencée est achevée par les usuriers» (*Rolland, t. 3, 294)*, (13) Ⓕ **se jeter sur quelque chose comme une nuée de sauterelles** = «en dévorant tout, ex: *Les invités se sont jetés sur le buffet comme une nuée de sauterelles*» (*Petit Robert*).

Особината **работливост** е застапена во **1** единица која симболизира **неработење**: (14) Ⓕ **biner la cigale** (= dans la France du Nord on appelle ainsi la sauterelle verte où la vraie cigale n'existe pas) = «ne rien faire du tout» (*Rolland, t. 13, 109: Poitou*).

Особината **пеење** ја среќаваме во една фразема во која пеењето симболизира **безсодржинско зборување**: (15) Ⓕ **C'est comme si tu chantais la cigale** = «c'est comme si tu ne disais rien» (*Rolland, t. 13, 109: Poitou)*.

Особината **однесување според некои појави** ја среќаваме најнапред во **1** верување кое ја истакнува **доброќудната моќ на угризот од скакулец за излечување на трткитe**: (16) Ⓕ **Pour faire passer les verrues on les fait mordre par la sauterelle des vignes** (*Rolland, t. 13, 110)*. Следните две единици ги регистрираат игрите што ги играат децата со скакулците кои можат да бидат **груби**: (17) Ⓕ **Les enfants s'amusent à faire chanter la sauterelle des vignes en la roulant entre leurs mains.** (*Rolland, t. 13, 110: Vendée)* или **крајно свирепи**: (18) Ⓕ **Les enfants s'amusent à faire mordre leurs vêtements à la sauterelle verte et la retirent vivement, sa tête se détache du corps.** (*Rolland, t. 13, 109: Aisne)*.

### б. Семантички признаци

**§ 268.** Анализирајќи ги значењата на францускиte фигуративни единици (вкупно 18) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СКАКУЛЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "КАКО НАЗИВ" ја среќаваме во фамилни имиња кај кои не е јасна симболиката (1). Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **здебеленост** (единицата под број 2), **внимателно слушање и гледање** (3), **исушена, стара мома** (4).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **4** особини. Особината "СКОКАЊЕ" симболизира **жители-скокачи на ендеци** (5), **подвижна млада девојка** (6), **балерина во Парискатa опера** (7), **слободна жена** (8), **магарица (игра со скокање)** (9), **жени кои разгледуваат без да купуваат** (10), **висока, сува и невешта девојка** (11). Особината "ИСХРАНА" симболизира **уништување** (12 и 13). Особината "РАБОТЛИВОСТ" симболизира **неработење** (14). Особината "ПЕЕЊЕ" симболизира **безсодржинско зборување** (15). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" не симболизира директно ништо но однесувањето на скакулците се јавува во врска со едно **верување за доброќудната моќ на угризот од скакулец за излечување на тртки** (16), како и во врска со **груби или свирепи игри со скакулците** (17 и 18).

Скакулецот во францускиte фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**здебеленост**, **исушена, стара мома**), **како човечко однесување** (**внимателно слушање и гледање**, **жители-скокачи на ендеци**, **подвижна млада девојка**, **балерина во Парискатa опера**, **магарица (игра со скокање)**, **слободна жена**, **жени кои разгледуваат без да купуваат**, **висока, сува и невешта девојка**, **уништување**, **неработење**, **безсодржинско зборување**), **како предзнак** (**за доброќудната моќ на угриз од скакулец за излечување на тртки**), **како назив** (**за фамилно име**), **како предмет на** (**груби и свирепи детски игри**).

**§ 269.** Кај францускиte фигуративни единици со скакулец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **9** или **50** %). Негативни се најголем број признаци (вкупно **8**): **здебеленост**, **исушена, стара мома**, **слободна жена**, **жени кои разгледуваат без да купуваат**, **висока, сува и невешта девојка**, **уништување**, **неработење** и **безсодржинско зборување**.

- на второ место се единиците со неодредена референтна вредност (**8** или **44,44 %**). Неодредени се вкупно **7** признаци: **како назив за фамилно име**, **внимателно слушање и гледање**, **жители-скокачи на ендеци**, **подвижна млада девојка**, **балерина во Парискатa опера**, **магарица (игра со скокање)** и **предмет на груби и свирепи детски игри**.

- на трето место се единиците со позитивна референтна вредност (**1** единица или **5,55 %**). Позитивен е признакот: **за предзнак за доброќудната моќ на угриз од скакулец за излечување на тртки**.

Скакулецот значи се јавува воглавно со негативна и неодредена референтна вредност во францускиот корпус, со мала предност на негативната вредност.

**§ 270.** Француските фигуративни единици со скакулец се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 18 единици на прво место се наоѓа метафората со **11** единици (**61,11 %**), на второ место е компарацијата со **4** единици (**22,22 %**), на трето место се единиците со конкретно значење со **2** единици (**11,11 %**) и на четврто место е аналогијата со **1** единица (**5,55 %**).

## Б. Скакулецот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 271.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **изглед**. Оваа особина ја среќаваме во една споредбена фразема која симболизира **слабо суштество**: (1) Ⓜ како скачка е = «слаб, исушен» (*Пеев: Кукуш)*.

**§ 272.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **4** единици и со **80** % се наоѓа на прво место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **скокање** и **однесување според некои појави**.

Особината **скокање** симболизира прво **подвижно суштество:** (2) Ⓜ скокат како скакулец = «подвижен е» (*Цепенков: Пословици: 2314)*, а потоа и **краткотрајност на измамата**: (3) Ⓜ Скака скакалец доскака, би м'мејнца до би = «не може човек да лаже постојано, кога тогаш ќе се фати во лага самиот» (*Каваев, 3360)*.

Особината **однесување според некои појави** е застапена во **2** верувања во кои однесувањето на скакулецот претставува **предзнак за**

**скапотија**: (4) Ⓜ Ако gojgaт og некаge во некое место глувци, оси, гасеници, скакулци - на скапија било. (*Цепенков: Верувања, 187)* или **за голема војска**: (5) Ⓜ Ако излезат по gрвјата многу гасеници и опасат листот, и тие покажуат за војска голема gа има во таа гоgина. Така и за скакулци кога излегуаат многу. (*Цепенков: Верувања, 7)*.

### б. Семантички признаци

**§ 273.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 5) кои содржат лексеми од лексичко-семантикото поле "СКАКУЛЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИЗГЛЕД" симболизира: **слабо суштество** (1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "СКОКАЊЕ" симболизира: **подвижно суштество** (2), **краткотрајност на измамата** (3). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" не симболизира директно ништо но однесувањето на скакулецот претставува предзнак за **скапотија** (4) и **голема војска** (5).

Скакулецот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**слабо суштество**), **како човечко однесување** (**подвижно суштество**, **краткотрајност на измамата**), **како предзнак за** (**скапотија**, **голема војска**).

Кај македонските фигуративни единици со скакулец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- на прво место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **4** или **80 %**). Негативни се **4** признаци.

- на второ место се единиците со неодредена вредност (**1** единица или **20 %**). Неутрален е само **1** признак: **подвижно суштество**.

Скакулецот значи се јавува воглавно со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со скакулец се засновани врз **3** стилски фигури. Првото место го делат компарацијата и аналогијата со по **2** единици (**40 %**). На трето место е метафората со **1** единица (**20 %**).

## 2. 16. МАЈСКИ БУМБАР

**§ 274.** Мајскиот бумбар го дели четиринаесеттото место, заедно со штрколот и скакулецот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**18** единици со фигуративно значење или **1,70 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус мајскиот бумбар го нема воопшто.

За мајскиот бумбар нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Мајскиот бумбар во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 275.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен во **1** единица од базата (од вкупно 18 единици) и со **5,55 %** го дели третото место меѓу четири групи признаци. Овој признак е застапен преку 1 особина: **како животно**. Оваа особина ја среќаваме во една мисла во која мајскиот бумбар се зема како претставник на инсектите и на сите животни воопшто: (1) Ⓕ **Les hommes ne connaissent pas le monde par la raison qui fait que les hannetons ne connaissent pas l'histoire naturelle (***Maloux: Chamfort).*

**§ 276.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **14** единици и со **77,78 %** го зазема првото место. Овој признак е застапен преку **5** особини: **начин на летање**, **исхрана**, **начин на размножување**, **брмчење** и **однесување според времето и други појави**.



Особината **начин на летање** е застапена во **3** единици од корпусот. Познато е дека мајскиот бумбар дење е неактивен и се крие под лисјата, додека приквечер излегува и лета во потрага по храна. Неговиот лет е доста тежок и тромав со оглед на тежината на неговото тело а многу често и се удира во разни препреки. Таа негова особина симболизира **недоделкан, ветрушка**: (2) Ⓕ **Les gens qui ne sont que spirituels sont comme les hannetons: ils s'abattent au beau milieu de n'importe quoi, et souvent les pattes en l'air** (*Delacour: L. Dumur*), (3) Ⓕ **hanneton** = («un esprit léger et désordonné» - Lexis; «qui n'a discernement ni esprit de conduite» (*Rozan, t. 2, 308)*, (4) Ⓕ **étourdi comme un hanneton** = «l'homme qui agit sans attention, qui parle sans réfléchir ou qui va sans regarder devant lui» (*Rozan, t. 2, 307*).

Особината **исхрана** е застапена во **1** единица. Познато е дека мајскиот бумбар (и возрасната единка а посебно ларвата) причинуваат големи штети на растенијата па оттаму и следната единица која има негативна форма симболизира **нешто солидно, исклучително**: (5) Ⓕ **n'être pas piqué des hannetons** = «qui se manifeste dans toute sa force» (*Petit Robert)*; «souvent ironique et péjoratif» (*Rey-Chantreau)*.

Особината **начин на размножување** ја среќаваме во **3** фраземи. И трите единици се засноваат врз карактеристичното долговремено спојување на мајските бумбари па оттаму првата единица симболизира **ортаци, соучесници**: (6) Ⓕ **se tenir par le cul comme les hannetons** = «se disait de plusieurs personnes étroitement associées dans une affaire. On dit aussi "comme des juifs"» (*Gai Parler*); «être toujours ensemble. À rapprocher de "être comme cul et chemise"» (*Rey-Chantreau*), втората единица упатува на **заеднички живот на двојка**: (7) Ⓕ **etre marié comme les hannetons** = «vivre en concubinage; l'expr. est peu claire. En fait ce qui paraît caractéristique du hanneton c'est un coït très prolongé et qui épuise le mâle. L'idée est peut-être que les hannetons sont "collés"» (*Dictionnaire érotique*), додека третата единица симболизра **сексуални врски меѓу наводни роднини**: (8) Ⓕ **parenté (parentage) des hannetons** = «relations sexuelles entre gens qui se disent parents» (*Rey-Chantreau)*.

Особината **брмчење** ја среќаваме во **1** фразема која симболизира **откаченост, налудничавост**: (9) Ⓕ **avoir un hanneton dans le plafond** = «quelqu'un dont les facultés mentales sont un peu dérangées» (*Rozan, t. 2, 308*); «être fou» (*Rey-Chantreau*). Оваа фразема припаѓа на еден модел во францускиот јазик во кој ги среќаваме уште и пајакот: **avoir une araignée au plafond**, комарецот: **avoir un moustique dans la boîte à sel**, како и штурецот: **avoir des grillons dans la teste** (*Huguet*) и според кој е јасно дека е потребен каков и да е инсект кој ќе ја поремети нормалната функција на мозокот па да дојде до "откаченост".

Особината **однесување според времето и други појави** е најбројна од сите особини (вкупно **6** единици). Најпрвин мајскиот бумбар го среќаваме во едно претскажување: (10) Ⓕ **A Saint-Fortuné (1er juin) grande hannetonnée** (*Dictons des bêtes)* за да го најдеме понатаму во неколку верувања сврзани за летнината. Имено, во најголем број случаи бројноста на мајскиот бумбар предвидува **добар род**: (11) Ⓕ **Si l'année a produit beaucoup de hannetons, il y aura beaucoup de chataignes** (Montreynaud, 922), (12) Ⓕ **Année de hannetons, blé à foison** (*Montreynaud, 924)*, (13) Ⓕ **Une année à hannetons annonce sûrement une année à prunes** (*Dictionnaire des superstitions)*. Само кај виновата лоза бројноста на мајскиот бумбар се одразува

негативно врз летнината: (14) Ⓕ **Grande hannetonnée, petite vinée et grande pommée** (*Montreynaud, 923)*.

Уште еден негативен предзнак за лоша летнина кај црното жито претставува непојавувањето на ларвата на мајскиот бумбар на површина: (15) Ⓕ **Quant la larve du hanneton ne sort point de terre, l'année est mauvaise en sarrasin** (*Rolland, t. 3, 333)*.

**§ 277.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица и со **5,55 %** го дели третото место меѓу четири групи признаци. Во оваа единица мајскиот бумбар претставува првокласна храна на жабите и во таа своја улога тој симболизира **попаѓање во стапица, во непријатна ситуација**: (16) Ⓕ **arriver comme des hannetons dans dans une grenouillère** = «попаѓа меѓу непријатели кои одвај чекаат да го излапаат» (*Widmer*).

**§ 278.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ЧОВЕКОТ** е застапен во **2** единици и со **11,11 %** се наоѓа на второ место меѓу четири групи признаци. Овој признак е претставен само преку односот на човекот кон мајскиот бумбар. И двете единици се поврзани со летањето на мајскиот бумбар.

Првата фразема е сексолошка: (17) Ⓕ **taquiner le hanneton** = «masturber un homme» (*Dictionnaire érotique)*. Оваа метафора се потпира на глаголот **taquiner** кој се јавува со истото значење во фраземата **taquiner le goujon** а за специфичноста на мајскиот бумбар во градењето на оваа фразема можеме да ги наведеме следните зборови на Розан: *"Le corps de cet insecte, afin d'en alléger le poids, enfle son abdomen pour y faire pénétrer le plus d'air possible; à cet effet, il élève et abaisse alternativement ses élytres pendant quelques instants avant de s'envoler " (Rozan, t. 2, 308)*.

Втората фразема симболизира **зависност, неслобода на дејствување**: (18) Ⓕ **avoir un fil a la patte** = «être attaché à quelqu'un d'une manière un peu forcée, comme les hannetons que les gamins font tournoyer en l'air au moyen d'un fil» (*Gai Parler);* «être mis dans l'impossibilité de s'échapper» (*Rozan, t. 2, 310)*; «n'être pas libre de ses déplacements, de ses activités» (*Lexis)*. Оваа фразема е поврзана со играта "le jeu du hanneton" кога му се врзува ногата и кога тој лета во круг при што се пеат следните стихови (или слични на нив): *"Hanneton, vole, vole! Ton mari est à l'école. Il a dit qu'si tu volais Tu aurais d'là soupe au lait; Il a dit qu'si tu n'volais pas Tu aurais la tête en bas" (Rolland, t. 3, 334: Reims)*.

Покрај оваа игра децата играле и други игри со мајскиот бумбар како што се: "prédicateur" (проповедник) е игра во која му ги врзуваат

двете предни нозе на мајскиот бумбар и откако ќе направат импровизирана проповедалница од карти, го оставаат да се ослободи при што тој прави движења кои наликуваат на проповедник в црква; "moulin à vent" е игра во која на краевите од картончиња споени во крст и закачени на едно стапче се прицврстуваат мајски бумбари кои ги вртат картончињата како вртелешка. (*Rolland, t. 3, 334)*

### б. Семантички признаци

**§ 279**. Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 18) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МАЈСКИ БУМБАР", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина: особината "КАКО ЖИВОТНО" не симболизира директно ништо туку мајскиот бумбар се зема како претставник на инсектите и на сите животни.

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **4** особини. Особината "НАЧИН НА ЛЕТАЊЕ" симболизира **недоделкан, ветрушка** (вкупно **3** единици под броевите: 2, 3 и 4). Особината "ИСХРАНА" симболизира во својата негативна форма **нешто солидно, исклучително** (5). Особината "НАЧИН НА РАЗМНОЖУВАЊЕ" симболизира **ортаци, соучесници** (6), **заеднички живот на двојка** (7) и **сексуални врски меѓу наводни роднини** (8). Особината "БРМЧЕЊЕ" симболизра **откаченост, налудничавост** (9). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ" директно не симболизира ништо но однесувањето на мајскиот бумбар претскажува **одреден временски отсечок** (10), **добар род** (11, 12 и 13) и **лош род** (14 и 15). Значи вкупно **14** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** единица која симболизира **попаѓање во стапица, во непријатна ситуација** (единицата под број 16).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "ЗАДЕВАЊЕ НА МАЈСКИОТ БУМБАР" симболизира **мастурбирање на маж** (17) и **зависност, неслобода на дејствување** (18).

Сумирајќи го семантизмот на мајскиот бумбар можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на мајскиот бумбар во францускиот јазик**:

Мајскиот бумбар во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните категории: **како материјална стварност** (**нешто солидно, исклучително**), **како човечко однесување** (**недоделкан, ветрушка**, **ортаци, соучесници**, **заеднички живот на двојка**, **сексуални врски меѓу наводни роднини**, **откаченост, налудничавост**, **попаѓање во стапица, во непријатна ситуација**, **мастурбирање на маж**, **зависност, неслобода на дејствување**) и **како предзнак за** (**одреден временски отсечок**, **добар род**, **лош род**).

**§ 280.** Кај француските фигуративни единици со мајски бумбар (вкупно 18) ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **9** или **50** %). Негативните признаци и по број се највеќе, 6: **нешто солидно, исклучително** (преку негација), **недоделкан, ветрушка**, **ортаци, соучесници**, **заеднички живот на двојка**, **сексуални врски меѓу наводни роднини**, **откаченост, налудничавост**.

- на второ место се единиците со неодредена референтна вредност (вкупно **5** или **27,78** %). Неодредени признаци се 5 на број: **како животно, попаѓање во стапица, во непријатна ситуација**, **мастурбирање на маж**, **зависност, неслобода на дејствување**, **предзнак за одреден временски отсечок**.

- на трето место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **3** или **16,67**%).Позитивен е признакот: **предзнак за добар род**.

- на четврто место се единиците со неутрална (двојна) вредност (**1** единица или **5,55** %). Двојна вредност има признакот: **предзнак за добар и лош род**.

Мајскиот бумбар се јавува со прошарана референтна вредност во француските фигуративни единици.

**§ 281.** Француските фигуративни единици со "МАЈСКИ БУМБАР" се засновани врз **5** разни стилски фигури. Нивната застапеност е следната: од вкупно 18 единици прва по бројност е аналогијата со **6** единици (**33,33** %), на второ место се метафората и компарацијата со по **5** единици (**27,78** %) и на четврто место се метонимијата и конкретното значење со по **1** единица (**5,55** %).

## 2. 17. СКОРПИЈА

**§ 282.** Скорпијата се наоѓа на седумнаесетто место меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**16** единици со фигуративно значење или **1,51 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус скорпијата го дели дваесет и првото место, заедно со штрколот, стршенот и скрежецот, по бројот на јавувања (**2** единици или **0,49 %**).

Како животно кое ја сака влажноста во сушата, таа е знак на вода во астрологијата и хтоничко (подземно) суштество во митологијата. Таа е подземен монструм, црн, суров, слеп, но надарен со чудни способности како што е нејзината сексуална игра. [83] Своето природно оружје го исправа како некој фалус и кај неа има (како и кај змијата) мешање меѓу касање и убод, мешање кое носи значење како во симболиката така и во психоанализата.



Кај многу африкански народи се избегнува да се изговора името на скопријата затоа што е тоа злокобно. Неговото изговарање ги повикува лошите сили против оној што го изговорил. Се разбира дека тоа табу предизвикало создавање на еуфемизми односно други зборови со кои на алузивен начин се означува скорпијата.

Како ноќно животно, преку својата опашка која се завршува со осило подготвено да усмрти, скорпијата **го овоплотува воинствениот дух, полн со злоба, кој чека во заседа спремен да убие**; како дневно животно, таа симболизира **мајчинско себежртвување** зашто нејзините малечки, според легендата, ја копаат слабината и ја јадат внатрешноста на мајка си пред да ја здогледаат светлоста на денот.

Кај Мајите скорпијата претставува Бог на ловот. На камените споменици скорпијата се јавува како **симбол на казнување и на пуштање крв.** И кај Догоните скорпијата се поврзува со хируршки операции: **таа го претставува ритуалното отсечување на клиторисот** (l'excision) . Имено, кесичката и осилото го симболизираат органот, водата го симболизира отровот а крвта болката. Во таа смисла скорпијата ја претставува втората (машка) душа на жената. Од друга страна, скорпијата е

---

83 Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,***, A. Michel, Paris, 1971, str. 348 i J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 855.

заштитник на близнаците со оглед на нејзините осум нозе кои ги претставуваат нивните осум екстремитети.

Во Египет скорпијата се среќава како знак меѓу хиероглифите додека нејзиното име го понел еден од прединастиските владетели Кралот Скорпија. Исто така, слика на скорпија со глава на Ирис се наоѓа и на врвот од одредени скиптари на фараоните. Скорпијата била обожавана во ликот на божицата Селкет која била претставена како скорпија со женска глава и таа ги лечела болестите на внатрешните органи. Таа добродушно им давала моќ на врачите од старата корпорација **Селкетови скротители** кои со своите враџби ги мамеле скорпиите да излезат од своите дупки и при тоа биле заштитени против нивното касање.

Во грчката традиција, скорпијата е осветничка на Артемида, вечно младата и недруштвена божица на ловот. Навредена од Орион кој сакал да ѝ наштети, Артемида му пуштила скорпија да го касне во петата. За извршената услуга скорпијата била преобразена во соѕвездие исто како и Орион. Оттаму се вели дека Орион постојано бега пред скорпијата. На тој начин скорпијата се појавува како инструмент на осветничката правдина.

Во стариот и во новиот Завет скорпијата е **отелотворувач на непријателот, еретикот, демонот и змијата**. Во христијанската традиција еврејскиот народ е претставен како скорпија но од средниот век истото му се случило и на римскиот народ. Преку сликата на Евреите скорпијата ја означувала ерезијата и привидно вистинитата дијалектика односно опасниот разум кој дискутира за догмите и ги претресува религиските аргументи. Убодот на таквите еретици можел да биде смртоносен за црквата зашто разумот, исто како и скорпијата, напредува полека и со галење за да го употреби наеднаш своето осило. Скорпијата го симболизира и **опасното умилкување, дијалектиката на демонот искушувач.**

Средновековната симболика ја прикажува скорпијата како излегува од устата на оној што се ослободил од ѓаволот или како влегува во увото на грешникот за да го стави на искушение.

## А. Скорпијата во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 283.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **1** единица од францускиот корпус на базата и со **6,25 %** го дели второто место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **1** особина: **однесување**

**според времето**. Следната единица претскажува дожд: (1) Ⓕ **Lorsque les scorpions se promènent, la pluie n'est pas loin** = «Plusieurs espèces de scorpions vivent dans le Midi de la France. Ce n'est pas leur caractère sournois qui les incite à se cacher sous les pierres, mais leur prédilection pour les endroits humides. C'est ce qui a donné naissance à cette remarque, qui n'est pas sans fondement» (*Dictons des bêtes)*.

**§ 284**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е претставен во **1** единица во која како парник на скорпијата се јавува **жабата** а пероснифицираната скорпија симболизира **опасно и лошо суштество**:

(2) Ⓕ **C'est un scorpion qui voudrait bien traverser la rivière, mais il ne sait pas nager. Il avise une grenouille:**

**- Dis donc, toi! J'ai besoin de passer de l'autre côté. Tu ne voudrais pas me prendre sur ton dos?**

**- Non, mais tu me crois idiote? dit la grenouille. Et quand on va être au milieu du courant, tu vas me piquer avec ton sale dard.**

**- Ecoute, dit le scorpion, et que cela te mette un peu de plomb dans la tête. Si je te pique au milieu de la rivière, tu vas te noyer, évidemment. Mais je me noierai aussi, puisque je ne sais pas nager. Tu vois bien que je n'ai aucun intérêt à faire ça!**

**- Tiens c'est vrai! reconnaît la grenouille. Et bien, alors, monte sur mon dos. Et à califourchon l'un sur l'autre, les deux animaux s'engagent dans le cours d'eau. Mais en plein milieu du courant, le scorpion pique la grenouille.**

**- Salaud, crie la grenouille, non seulement tu m'as trompée, mais encore on va crever tous les deux!**

**- Hélas! répond le scorpion, je n'y peux rien. C'est plus fort que moi! C'est une question de caractère...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1304)*

**§ 285.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **14** единици и со **87,5** % се наоѓа на прво место во базата. Со својот отровен убод скорпијата си придобила симболика на **опасно и лошо суштество**: (3) Ⓕ **scorpion** = «se dit de quelqu'un dont les piqûres sont à redouter» (*Edouard)*, «au figuré, le scorpion est toujours pris en mauvaise part; on donne son nom, comme celui du serpent, aux

personnes méchantes et venimeuses, et il n'occupe une place honorable que dans le Zodiaque, où il désigne la huitième constellation» (*Rozan, t. 2, 370*), (4) Ⓕ **Serpent, ruban; orvet, la croix; vipère, cimetière; scorpion pas de guérison** (*Sagesses du corps, 4434: Franche-Compté*), (5) Ⓕ **Le godet de l'aposticaire a souvent le scorpion au fond** (*Rolland, t. 12, 121: XVI s.*), (6) Ⓕ **Un scorpion présent fait plus de mal que cent vipères absentes** (*Rolland, t. 12, 122)*.

Како и кај пчелата и осата и тука осилото на скорпијата симболизира **негативен говор** но не само критичен туку и **злонамерен**: (7) Ⓕ **En la queue et en la fin gît le venin** = «се однесува на крајот од говорот или писмото кога обично се изнесува она што е лошо, критички настроено во поглед на противникот» (*Montreynaud, 115*); «il ne faut pas se fier aux belles paroles d'un début qui sera suivi peut-être de quelques sévères vérités; certaines choses peuvent offrir en fin de compte des embarras ou des dangers» (*Rozan, t. 2, 370*), (8) Ⓕ **L'escorpion lesche par devant et pount par derrière de sa queue** (*Rolland, t. 12, 123: vers 1500*)[84], (9) Ⓕ **venin** = «2. fig. haine, méchanceté; discours dangereux», **jeter, cracher son venin** = «dire des méchancetés dans un accès de colère» (*Robert)*. Интересно е дека фалусната симболика на издигнатата опашка на скорпијата придонела за следната метафора: (10) Ⓕ **lâcher son venin**[85] = «éjaculer» (*Dictionnaire érotique)*.

Во врска со опасноста на скорпиите за луѓето постои и едно верување за нивниот различен однос кон различни групи на луѓе: (11) Ⓕ **Les scorpions font plus de mal aux femmes qu'aux hommes; plus aux filles qu'aux femmes mariées; et ceux qui ont sept noeuds à la queue sont plus dangereux que ceux qui n'en ont que six.** (*Rolland, t. 12, 122)*.

Исправен пред опасниот инсект, човекот морал да биде недоверлив кон скорпијата, да се чувствува непријатно во нејзино присуство (сп. го вицот под реден број 20 кај тавтабитата во францускиот јазик) и да бара начини како да се ослободи од неа. За таа цел се разбира постојат разни средства.

---

84 Еве еден податок за можното потекло на оваа пословица: "*Quand aucun a chemise ou braye nette, les escorpions s'y boutent et se mettent pres de la cher et la lechent de leur langue et se on leur estraint la teste, ils poingnent de la queue et font petit pertuis... La poincture est moult male pour tout le corps.", (Rolland, t. 12, 122 : XV s. ).*

85 Зборот "***queue***" = "**опашка**" во аргото значи «пенис».

Скорпијата може да се натера со помош на огин сама да се убие, како што вели едно верување:

(12) Ⓕ **Selon une croyance généralement répandue, le scorpion, lorsqu'on l'entoure d'un cercle de feu, se pique de son dard venimeux et périt aussitôt.** (*Rolland, t. 12, 122)*, потоа доаѓа предвид употребата на разни алатки: (13) Ⓕ **Apres l'aspic et le scorpion, la pioche et le piochon** = «значи дека против лошите треба да се употребува сè она што може да ги онеспособи да прават штета и понатаму, да се истребат» (*Sagesses du corps, 4446: Bourgogne*) и на крај едно верување за смртоносноста на плунката: (14) Ⓕ **La salive de l'homme en jeun occit l'escorpion** (*Rolland, t. 12, 122: XVI s.)*.

Кога веќе е каснат од скорпија според едно верување човек може да се спаси ако го фати инсектот и ако го згмечи на раната:

(15) Ⓕ **Si l'on peut prendre le scorpion même qui a fait la piquure, et qu'on le fasse mourir sur la playe, après lui avoir coupé les pieds et la queue, on assure qu'il attirera tout le venin. Tout autre scorpion fait le même effet, étant froissé entre deux pierres, et y ajoutant un peu de sel et de la sauge.** (*Rolland, t. 12, 121: XVIII s.)*, (16) Ⓕ **tuer un scorpion sur sa picqueure pour la guérir** = «se venger par une calomnie sur le calomniateur» (*Rolland, t. 12, 121: XVII s.*).

### б. Семантички признаци

**§ 286.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 16) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СКОРПИЈА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира ништо но нејзиното присуство претставува **предзнак за дожд** (**1** единица под реден број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ДРУ- ГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОТРОВЕН УБОД" симболизира **опасно и лошо суштество** (вкупно **1** единица под бројот 2).

- и групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку истата особина "ОТРОВЕН УБОД" која симболизира **опасно и лошо суштество** (вкупно **9** единици под броевите: 3, 4, 5, 6, 11, 12, 13, 14 и 15), **критичен и злонамерен говор** (вкупно **4** единици под броевите: 7, 8, 9 и 16), **ејакулирање** (**1** единица

под реден број 10). Значи вкупно **14** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ЧОВЕКОТ".

Скорпијата во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**опасно и лошо суштество**, **критичен и злонамерен говор**, **ејакулирање**) и **како предзнак за дожд**.

**§ 287.** Кај францускиге фигуративни единици со скорпија ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **16** единици се со негативна референтна вредност што значи дека се негативни и четирите признаци.

Скорпијата значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 288.** Француските фигуративни единици со "Скорпија" се засновани врз **4** стилски фигури. Нивната застапеност е следната: од вкупно 16 единици прва по бројност е метафората со **9** единици (**56,25** %), на второ место е аналогијата (вкупно **5** единици или **31,25** %), третото место го делат единиците со конкретно значење и со персонификација со по **1** единица (**6,25** %).

### Б. Скорпијата во македонскиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 289.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **1** единица од македонскиот корпус на базата. Овој признак е претставен преку особината **изглед** која симболизира **грдо лице, плашило**: (1) Ⓜ акреп = «2. фиг. грдо лице, плашило» (*РМЈ*). Инаку тука се користи турскиот назив за овој инсект.

**§ 290**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку особината **отровен убод** која симболизира **лоша жена**: (2) Ⓜ скорпија = «2. фиг. лоша жена» (*РМЈ)*.

#### б. Семантички признаци

**§ 291.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 2) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СКОРПИЈА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку особината "ИЗГЛЕД" која симболизира **грдо лице, плашило** (**1** единица под реден број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОТРОВЕН УБОД" симболизира **лоша жена** (**1** единица под ред.бр. 2).

Скорпијата во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**грдо лице, плашило**) и **како човечко однесување** (**лоша жена**).

Кај македонските фигуративни единици со скорпија ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите единици (вкупно 2) се со негативна референтна вредност што значи дека се негативни и двата признака.

Скорпијата значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со "СКОРПИЈА" се засновани врз **1** стилска фигура: метафората.

## 2. 18. МОЛЕЦ

**§ 292.** Молецот се наоѓа на осумнаесетто место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата, по бројот на јавувања (**15** единици со фигуративно значење или **1,42 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус молецот го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, божјата бубалка и лебарката, по бројот на јавувања (**4** единици или **0,98 %**).

За молецот нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Молецот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 293.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **13** единици од базата (од вкупно 15 единици) и со **86,67 %** се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е застапен преку 1 особина: **исхрана**.

Особината **исхрана** го претставува молецот како инсект кој се храни со разни материи (претежно од животинско или растително потекло:

крзна, алишта од волна, жито и др.). Молецот спаѓа во класата на пеперуги и женката ги полага јајцата во тие материи со кои подоцна се хранат гасениците и во кои прават дупки толку карактеристични за волнените алишта. Тие дупки нормално се штетни за луѓето па оттаму молецот симболизира **остареност**: (1) Ⓕ **être bouffé aux mites** = «ne plus être de la première fraîcheur» (*Edouard)*, **уништувач**: (2) Ⓕ **une vraie mite, ce type-la! Il me bouffe tous mes effets** (*Lacroix: si un camarade, sur scène, "en fait un peu trop", ricanez:- André Lefaur, parlant de son partenaire de Topaze, Pauley)*,

(3) Ⓕ **Au pays des Mille et Une Nuits, deux voleurs, à bord de leur tapis volant, sont poursuivis par des policiers, également juchés sur un tapis volant.**



**- Attention, dit un des malfaiteurs, ils gagnent du terrain. Vite, passe-moi le sac de mites.** (*L'humour des animaux, 124)*,

(4) Ⓕ **Un Ecossais ouvre son porte-monaie et il en sort ... une mite.** = «скржав Шкотланѓанин кој не го отвора често паричникот така што парите му ги изеле гасеници од молец кои успеале да се развијат сè до возрасни молци» (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 923*),

(5) Ⓕ **Une dame très snob, proche parente de la célèbre Marie-Chantal, sollicite une décoration de la S.P.A. "Personne n'aime plus que moi les bêtes, écrit-elle. Quand j'ai découvert des mites dans ma penderie, j'ai immédiatement acheté un manteau de vison pour les nourrir."** (*L'humour des animaux, 18)*,

(6) Ⓕ **Quelles sont les bêtes les plus malheureuses du monde? Mais les mites. Les pauvres sont obligées de passer l'hiver dans les maillots de bain, et l'été dans les manteaux de fourrure.** (*Dictionnaire du rire, 197).*

Веројатно исхраната односно правењето дупки послужило и како метафора за фраземата: (7) Ⓕ **avoir la mite à l'oeil** = «avoir la chassie» (*Lexis)* или нејзината варијанта **avoir les yeux mités** (*Robert)* каде што молецот симболизира **гурелки** = «лигава материја што се собира на очните капаци». Сликата можеби означува метонимиски дека откако е издупчено окото односно очниот капак лигавата материја слободно протекува и се собира надвор од окото. Оттаму веројатно и следните метафори кои симболизираат **цимолење (плачење без причина)**: (8) Ⓕ **miter** = «pleurnicher» (*Caradec)*, (9) Ⓕ **miteuse** = «fillete; femme qui a la larme à l'oeil pour un rien» (*Caradec).*

Очигледно е дека гурелавиот човек треба да има добри услови за да ги отстрани гурелките и да одржува редовна хигиена па веројатно оттаму тој и симболизира **сиромашен, беден**: (10) Ⓕ **miteux** = «qui est d'une puavreté pitoyable, misérable, d'une apparence piteuse» (*Lexis)*.

Опустошувањето што го оставаат зад себе молците им дало толку лоша репутација што тие симболизираат **ќелавост**: (11) Ⓕ **son gazon est mité** = «тој е ќелав» (*Рецкер: Г. 231*), **туберкулозност**: (12) Ⓕ **avoir les éponges mitées** = «*loc.* être atteint de tuberculose» (*Caradec)* и **мали очи**: (13) Ⓕ **yeux en trou de mite** = «yeux tout petits. La locution originale est "yeux en trou de bite" parfois altérée pudiquement (ou naïvement en "yeux en trou de mite") ("petit trou")» (*Rey-Chantreau*).

**§ 294.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица во која покрај молецот се јавува и овчарското куче. Овчарското куче е животно кое живее во близина на овците кои пак од своја страна се одлични домаќини за молците поради нивната волна. Така кучето се јавува како пренесувач на еден опасен **уништувач**:

(14) Ⓕ **- Je vous ramène le chien que j'ai adopté hier, dit une dame à l'employé de la Société Royale pour la protection des animaux.**

**- Il n'est pas gentil?**

**- Si. Il est très affectueux.**

**- Alors, pourquoi ne gardez-vous pas ce magnifique chien de berger?**

**- Précisément, explique la dame, parce que c'est un chien de berger. Alors que les autres chiens ont des puces, lui, à force de vivre en compagnie des moutons, il a des mites.** (*Encyclopédie du rire, 520)*

**§ 295.** Со оглед на штетноста на молците врз разните текстилни материи од животинско потекло, луѓето имаат негативен однос кон нив и се обидуваат што повеќе да ги истребат **уништувачите**. Таа состојба наоѓа одраз во следниот виц кој својата комичност ја црпи од детската наивност на малиот молец:

(15) Ⓕ **Une petite mite s'enfouit de chez ses parents. Au bout d'une semaine, toute la famille, terriblement angoissée, la voit revenir aussi tranquille que si elle était sortie cinq minutes avant.**

**- Tu ne te rends pas compte, lui dit sa mère, de l'inquiètude que tu nous a causée! Il aurait pu t'arriver mille malheurs. Tu ne savais donc pas que tout le monde nous déteste, nous, les mites? Tout le monde: les oiseaux, les hommes, tout le monde!**

**- Mais non, dit la petite mite. Les hommes ne nous détestent pas. Au contraire, ils nous aiment bien. A chaque fois que j'arrivais quelque part, ils se mettaient tous à m'applaudir...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1306*)

### б. Семантички признаци

**§ 296.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 15) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МОЛЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИСХРАНА" симболизира **остареност** (**1** единица под реден број 1), **уништувач** (вкупно **5** единици под броевите: 2, 3, 4, 5, 6), **гурелки** (7), **џимолење** (8 и 9), **сиромашен, беден** (10), **ќелавост** (11), **туберкулозност** (12) и **мали очи** (13). Значи вкупно **13** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" се наоѓа во **1** единица (под број 14) која симболизира **уништувач**.

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина која симболизира **уништувач** (15).

Сумирајќи го семантизмот на молецот можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на молецот во францускиот јазик**: Молецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како материјална стварност** (**сиромашен, беден**), **како човечко тело** (**остареност**, **гурелки**, **ќелавост**, **туберкулозност**, **мали очи**) и **како човечко однесување** (**уништувач**, **џимолење**).

**§ 297.** Кај француските фигуративни единици со "Молец" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **15** единици се со негативна референтна вредност што значи сите 8 признаци се исто така со негативен строеж.

Молецот се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во француските фигуративни единици.

**§ 298.** Француските фигуративни единици со "МОЛЕЦ" се засновани врз **4** разни стилски фигури. Нивната застапеност е следната: од вкупно 15 единици прва по бројност е метафората со **9** единици (**60 %**), на второ место се единиците со конкретно значење (вкупно **4** единици или **26,67 %**) и третото место го делат метонимијата и персонификацијата со по **1** единица (**6,66 %**).

## Б. Молецот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 299.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен во **2** единици од базата (од вкупно 4 единици) и со **50 %** се наоѓа на прво место меѓу три признаци.

Тој признак е застапен преку една особина: **исхрана**.

Особината **исхрана** ја среќаваме во 2 единици. Имено, како и во францускиот јазик молецот се јавува во својата улога на **уништувач** па затоа материјалите кои се отпорни на молци се одликуваат со **одличен квалитет**: (1) Ⓜ Штавена кожа, молец не ја јаде = «се однесува на добри работи што не се расипуваат» (*Пеев: Фразеолошки изрази)*. Инаку напаѓањето алишта по шифоњери се користи во следниот виц во кој молецот се јавува во персонифициран облик:

(2) Ⓜ - Дали Владо сè уште е жесток љубовник?

- Се разбира! Досега толку многу се криеше по шифоњери што со молците веќе е на "ти".

**§ 300.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ЧОВЕКОТ** е претставен во **2** единици и тоа преку двете особини.

Особината **однесување меѓу молецот и човекот** ја среќаваме во една клетва во која се повикуваат молците да го уништат лицето кон кое е упатена клетвата како што молците ги унуштуваат ткаенините: (3) Ⓜ Молци да го измолат = «клетва кон отсутно лице» (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров,274*).

Особината **однесување меѓу човекот и молецот** е застапена во едно верување - обичај. Со оглед на нивната штетност, луѓето се принудени да ги требат молците а за таа цел се користело сонцето: (4) Ⓜ Иван ден. На 24 јуни, на раѓањето Иваново, во Охрид има обичај да ги вадат од ковчезите најубавите облеки, и да ги простираат на сонце, каде ги чуваат спрострени цел ден до заоѓање на сонцето, за да не ги јадат молци. (*Шапкарев: Верувања, 28: Охрид*).

### б. Семантички признаци

**§ 301.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 4) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МОЛЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИСХРАНА" симболизира преку негација **одличен квалитет** (**1** единица под реден број 1), **уништувач** (**1** единица под реден број 2). Значи вкупно **2** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ЧОВЕКОТ" се содржи со **1** особина која симболизира **опасно суштество** (3), **уништувач** (4).

Сумирајќи го семантизмот на молецот во македонскиот корпус можеме да го кажеме следното за лексичката категорија **Фигуративни значења на молецот во македонскиот јазик**: Молецот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како материјална стварност** (**одличен квалитет (преку негација)**) и **како живо суштество** (**уништувач**, **опасно суштество**).

**§ 302.** Кај македонските фигуративни единици со молец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **4** единици се со негативна референтна вредност што значи и сите 3 признаци се исто така со негативен строеж.

Молецот се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во македонските фигуративни единици.

**§ 303.** Македонските фигуративни единици со "МОЛЕЦ" се засновани врз **4** разни стилски фигури: метафора, персонификација, конкретно значење и аналогија. Секоја од овие фигури се јавува во по **1** единица или со **25** %.

## 2. 19. БОЖЈА БУБАЛКА

**§ 304.** Божјата бубалка го дели деветнаесеттото место, заедно со бумбарот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**13** единици со фигуративно значење или **1,23 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус божјата бубалка го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, молецот и лебарката, по бројот на јавувања (**4** единици или **0,98%**).

### А. Божјата бубалка во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 305.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици и со **15,38 %** се наоѓа на второ место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **како назив** и **боја**.

Особината **како назив** е застапена во **1** единица која претставува алузија, според називот, на еден дел од човечкото тело: (1) Ⓕ **coccinelle** = «homosexuel (allusion au coccyx = derrière); se dit d'un individu qui travaille du coccyx» (*Edouard*).

Особината **боја** е застапена во **1** виц во кој персонифицираната божја бубалка сака да се ослободи од своите црни пеги:

(2) Ⓕ **Une coccinelle se présente à la pharmacie des animaux:**

**- Auriez-vous, demande-t-elle, quelque chose contre les points noirs?** (*L'humour des animaux, 31)*.

**§ 306.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **11** единици и со **84,62 %** се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку групата особини **ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ**.

Особината **однесување според времето** ја среќаваме во неколку претскажувања меѓу кои можат да се изделат три групи. Најпрвин се "објективните претскажувања" во кои се предвидува според однесувањето на божјата бубалка: (3) Ⓕ **Les bêtes à bon Dieu qui sautillent de fleur en fleur présagent le beau temps** = «la remarque suivante, recueillie dans les Vosges, est connue dans toutes les autres régions» (*Dictons des bêtes)*.



Потоа доаѓаат "субјективните претскажувања" во кои предвидувањето се заснова врз одговорот од божјата бубалка на прашањето поставено од човекот или врз однесувањето на човекот кон божјата бубалка:

(4) Ⓕ **En semaine, la coccinelle promet qu'"il fera beau dimanche", lorsqu'elle s'envole de la main sur laquelle elle s'était un moment posée. Le dimanche, elle porte bonheur à celui sur qui elle reste posée - le temps d'avoir compté jusqu'à 22.** (*Dictionnaire des superstitions)*, (5) Ⓕ **Une superstition tenace protège la coccinelle. Écraser une coccinelle amène la pluie** (*Dictons des bêtes)*, (6) Ⓕ **Les enfants de partout ont l'habitude de laisser se promener une coccinelle sur leur main. Ils la guident jusqu'au bout du doigt, qu'ils dressent ensuite en prononçant une formulette qui invite la bête à bon Dieu à s'envoler. Si elle obéit, il fera beau. Si elle refuse, la pluie viendra.** (*Dictons des bêtes)*, (7) Ⓕ **Papivole Vole, vole; S'il fait chaud Vole en haut; S'il fait froued Va te cacher.** (*Rolland, t. 3, 352: Loiret)*.

На крај доаѓаат претскажувањата-пораки во кои божјата бубалка треба да ги пренесе желбите упатени на Бога во врска со времето: (8) Ⓕ **Vole, vole, marichö Va dire au bon Dieu qu'il fasse chaud** (*Rolland, t. 3, 352)*. Ова упатување пораки кон Бога го објаснува и нејзиниот назив (како македонскиот назив "божја бубалка" така и вториот француски назив: **la bête à bon Dieu**).

Особината **однесување според други појави** е застапена во **5** верувања кои се однесуваат на

**среќата**:

(9) Ⓕ **La petite bête de la Vierge porte bohneur à qui la trouve. Si on la prend à la Saint-Jean, elle préserve pendant une année entière contre divers maux de tête et de dents.** (*Rolland, t. 3, 358: Belgique*),

**одење во рајот**:

(10) Ⓕ **Barbelote, barbelote, monte au ciel, Garde-moi une place auprès du bon Dieu** (*Rolland, t. 3, 356: Manche)*,

**мажењето**:

(11) Ⓕ **Vole, vole, ma petite Nicole, De quel côté me marirai-z-y? Me marirai-z-y, etc.?** (On répète ces dernières paroles jusqu'à ce que l'insecte s'envole) (*Rolland, t. 3, 354: Vendée)*,

**мерење на времето**:

(12) Ⓕ **On demande à la coccinelle quelle heure il est: "Petite bête à bon Dieu, Dis-moi l'heure qu'il est; S'il est une heure, Envole-toi; S'il est deux heures, Envole-toi, etc."** (*Rolland, t. 3, 355: Pithiviers)*,

**богатството**:

(13) Ⓕ **On demande quelquefois les richesses à la coccinelle: Bête à bon Dieu, au ciel envole-toi, Tu m'apporteras de l'or et de l'argent.** (*Rolland, t. 3, 355: Paris)*.

### б. Семантички признаци

**§ 307.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 13) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "БОЖЈА БУБАЛКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "КАКО НАЗИВ" симболизира, преку алузија, **хомосексуалец** (единицата под број 1). Особината "БОЈА" симболизира, преку персонификација, **преголема грижа за убавината** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** група особини "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО И ДРУГИ ПОЈАВИ". Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на божјата бубалка претставува предзнак за **убаво и лошо време** (3, 4, 5, 6, 7 и 8), **среќа** (9), **одење во рај** (10), **мажење** (11), **мерење време** (12), **богатство** (13).

Божјата бубалка во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**хомосексуалец**, **преголема грижа за убавината**), **како предзнак за** (**убаво и лошо време**, **среќа**, **одење во рај**, **мажење**, **мерење време**, **богатство**).

**§ 308.** Кај француските фигуративни единици со "Божја бубалка" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем е бројот на единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **7** единици или **53,85** %). Позитивни се исто така најголем број признаци (вкупно 5 предзнаци): **предзнак за убаво и лошо време**, **среќа**, **одење во рај**, **мажење**, **мерење време**, **богатство**.

- на второ место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **3** или **23,08** %). Негативни признаци има 3: **хомосексуалец**, **преголема грижа за убавината**, **предзнак за лошо време**.

- на трето место се единиците со неодредена вредност (вкупно **2** или **15,38 %**). Неодреден е само признакот: **предзнак за време**.

- на четврто место се единиците со неутрална вредност (**1** единица или **7,69 %**). Неутрален е признакот: **предзнак за мерење време**.

Божјата бубалка значи се јавува во повеќе од половината примери со позитивна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 309.** Француските фигуративни единици со божја бубалка се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 13 единици на прво место се наоѓа аналогијата со **11** единици (**84,61 %**), второто место го делат персонификацијата и метафората со по **1** единица (**7,69 %**).

## Б. Божјата бубалка во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 310.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **градба на крилцата**.

Особината **градба на крилцата** ја среќаваме во една лексема во која божјата бубалка симболизира **лесно облечена жена**: (1) Ⓜ литмара = «лесно облечена жена» (*РМЈ*).

**§ 311**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **2** особини: **летање** и **однесување според некои појави**.

Летањето е особина која на божјите бубалки им овозможува многу лесно и брзо да се движат па оттаму таа симболизира **голема подвижност**: (2) Ⓜ Алис лит мара - тоо увек алис литмара, дека не-о-сејш там никнуве = «подвижен, за некого што се движи многу, што не седи на едно место» (*Пеев: Кукуш)*.

Особината **однесување според некои појави** ја среќаваме во **1 верување за повикување гости**: (3) Ⓜ Лет-лет бубамаро, донеси ми гости! и **1 верување за женење**: (4) Ⓜ Лет-лет бубамаро, кажи дек ќе се женам! (*Струмичко)*.

### б. Семантички признаци

**§ 312.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 4) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "БОЖЈА БУБАЛКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГРАДБА НА КРИЛЦАТА" симболизира **лесно облечена жена** (единицата под број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ЛЕТАЊЕ" симболизира **голема подвижност** (2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" не симболизира директно ништо но однесувањето на божјата бубалка претставува предзнак за **повикување гости** (3), **женење** (4).

Божјата бубалка во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**лесно облечена жена**), **како човечко однесување** (**голема подвижност**), **како предзнак за** (**повикување гости**, **женење**).

Кај македонските фигуративни единици со божја бубалка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- единиците со позитивна и со неодредена вредност се застапени во подеднаков број (со по **2** единици или **50 %**). Неодредени се следните **2** признаци: **лесно облечена жена** и **голема подвижност**, додека позитивни се признаците: **предзнак за (повикување гости**, **женење)**.

Божјата бубалка значи се јавува подеднакво со неодредена и со позитивна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со божја бубалка се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно **4** единици на прво место се наоѓа аналогијата со **2** единици (**50 %**), второто место го делат метафората и компарацијата со по **1** единица (**25 %**).

## 2. 20. БУМБАР

**§ 313.** Бумбарот го дели деветнаесеттото место, заедно со божјата бубалка, меѓу инсектите во францускиот корпус по бројот на јавувања (**13** единици со фигуративно значење или **1,23 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус бумбарот го дели деветтото место, заедно со штурецот и осата, со **12** единици (**2,95 %**).

### А. Бумбарот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 314.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици

и со **15,38 %** се наоѓа на трето место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **како назив** и **боја**.

Особината **како назив** ја среќаваме во една единица која претставува фамилно име засновано врз називите на бумбарот во францускиот јазик: (1) Ⓕ **Bourdon, Boudon, Bardou, Bourdonneau, Malot, Malou** = «noms de famille» (*Rolland, t. 13, 57)*.

Особината **боја** е застапена во **1** фразема која симболизира **тага, меланхолија**. Црната боја го сврстува бумбарот заедно со лебарката во еден синонимен ред: (2) Ⓕ **avoir le bourdon** =«être mélancolique, avoir le cafard» (*Lexis*).



**§ 315**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **8** единици и со **61,54 %** се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **4** особини: **исхрана**, **брмчење**, **летање** и **однесување според времето**.

Особината **исхрана** го претставува бумбарот најпрвин како суштество кое создава мед во мали количини и со не така добар квалитет. Оттаму бумбаревиот мед симболизира **недобар квалитет**: (3) Ⓕ **Tout ceci n'est que sucre et que *miel de bourdon*. Et bientôt tu verras bien d'autres chansons** (*Rolland, t. 13, 60: Suisse)* (Le miel que les enfants retirent du ventre du bourdon est très peu de chose comme quantité et comme qualité). Исхраната нѝ го претставува бумбарот како **паразит**, веројатно и со мало влијание на сличноста на називот на бумбарот со оној на трутот (**faux-bourdon**):(4) Ⓕ **bourdon** = «se dit d'un parasite. On dit aussi "mouche du coche", "frelon"» (*Edouard)*.

Особината **брмчење** е секако онаа особина која дала и најмногу единици а често пати и самиот назив за бумбар е ономатопејски. Така, брмчењето на бумбарот симболизира **4** главни пунктови. Најпрвин го имаме монотониот звук кој симболизира **неразбирливо говорење** и **зуење во ушите**, а потоа доаѓа ефектот што тој звук го остава врз луѓето. Тој звук може да оддаде постојано **цамкање** и на крај **тормозење**: (5) Ⓕ **bourdonner** = «1. (pers.) murmurer de façon continue des paroles indistinctes; (spéc.) donner l'apparence d'une grande activité un peu fébrile (dans un bureau, chantier); *péj.* s'agiter, faire du bruit, sans être très efficace; s'affairer de manière indiscrète, moucharder; 2. (méd. *oreilles, tempes, tête qui bourdonnent* = subir la sensation d'un bruit permanent; A. (vt., rare, - *une chanson, un air* = fredonner; (spéc. lang. d'écolier) - *un professeur* = enfler les joues et imiter avec les lèvres le vol des bourdons

pour marquer leur mécontentement (1894); B. (au fig. fam. péj.) extérioriser ses préoccupations en importunant son entourage» (*Trésor*).

Еве неколку единици од разни француски дијалекти кои го означуваат третиот блок и четвртиот блок:

**цамкањето и тормозењето**: Ⓕ On dit d'une personne qui maugrée: **elle bodienne; quée bodion**; baudion = «bourdon» (*Rolland, t. 13, 275: Côte-d'Or)*, Ⓕ **un vieux bourdon** = «un vieux grognon» (*Rolland, t. 13, 59: Fr.-Comté)*, Ⓕ **Il béronne toujours** = «il est toujours à gronder, il est maussade» (*Rolland, t. 13, 59: Aisne)*, Ⓕ **C'est un maloteux** = «c'est un bougon, un grondeur, et par extension un importun...», **maloter** = «bougonner, et par extension molester, maltraiter» (*Rolland, t. 13, 59: Pas-de-Calais)*. Непријатното брмчење на бумбарите симболизира и **тапоглавост**: (6) Ⓕ **Il a le sens commun comme un bourdon** = «il résonne, il raisonne mal» (*anc. fr. Rolland, t. 13, 59*).

Особината **летање** ја среќаваме во една единица која, исто како и кај пчелата од примерот под број 19 во **§ 102**, симболизира **јавна жена**: (7) Ⓕ **bourdon** = «*arg*. fille galante», **la bourdonneuse** = «surnom que se donnent quelques filles publiques» (*Rolland, t. 13, 61)*.

Особината **однесување според времето** ја среќаваме во **3** претскажувања во кои однесувањето на бумбарите може да биде предзнак за **пладне**: (8) Ⓕ **Voilà les malous qui bourdonnent, il est temps de s'en aller** = «il est midi» (*Rolland, t. 13, 59: Somme*), за **дожд**: (9) Ⓕ **Quand les bourdons restent auprès de leurs trous c'est signe de pluie.** (*Rolland, t. 13, 60)* и за **студена и влажна зима**: (10) Ⓕ **Si, quand les Etoiles Vergilies au soir se lèvent, guêpes et bourdons se retirent sous terre: hiver prochain froid et pluvieux** = «un document du XVI s. transmis aux générations futures par Antoine Mizault, nous livre ce dicton relatif à l'automne. Le nom d'Etoiles Vergilies était parfois donné, jadis, à la constellation des Pléiades. En automne on voit cette constellation émerger de l'horizon peu après le coucher du soleil. Il est assez hasardeux de prêter aux bourdons une prémonition telle que la saison prochaine leur soit déjà connue aussi longtemps d'avance» (*Dictons des bêtes*).

**§ 316.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БУМБАРОТ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **3** единици и со **23,08 %** се наоѓа на второ место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку особината **однесување меѓу човекот и бумбарот**.

Луѓето кои постојано цамкаат и мрморат се непријатни за секого и со нив единствено можат да излезат на крај **органите на редот во**

**селските краеви**: (11) Ⓕ **chasse-mâlot** = «garde-champêtre» (*Rolland, t. 13, 60: Châlons-sur-Marne)*.

Собирањето нектар го предодредува бумбарот да биде цел на нападите на децата кои сакаат да му го украдат нектарот: (12) Ⓕ **Quand les enfants poursuivent un insecte mellifère pour s'emparer du nectar contenu dans son jabot: Ne le manque pas, *se disent-ils les uns aux autres,* et tue-le vite, qu'il n'ait pas le temps de boire sa bouteille. Ils ont donc bien remarqué que l'insecte avait toujours la faculté d'absorber le contenu de son estomac à miel, non pour qu'on ne puisse pas le lui voler comme ils le croient, mais plutôt parce que cette charge déplace son centre de gravité et rend ainsi son vol moins libre et sa fuite moins rapide.** (*Rolland, t. 13, 60)*.

Детските ѓаволштини одат дотаму што децата одгледуваат бумбари **за трки**:

(13) Ⓕ **Dans le pays de Louveigné, les enfants élèvent des bourdons dans des caisses à cigares. Ils vont les lâcher à de grandes distances et décernent des prix pour les bourdons qui reviennent les premiers à leur demeure, de même que leurs pères font pour les pigeons** (*Rolland, t. 13, 60: Wallonie)*.

### б. Семантички признаци

**§ 317.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 13) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "БУМБАР", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "КАКО НАЗИВ" ја среќаваме во фамилни имиња кај кои не е јасна симболиката (1). Особината "БОЈА" симболизира **тага, меланхолија** (единицата под број 2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **4** особини. Особината "ИСХРАНА (мед на бумбарот)" симболизира: **недобар квалитет** (3), **паразит** (4). Особината "БРМЧЕЊЕ" симболизира повеќе работи и тоа во една единица: **неразбирливо говорење** (5), **зуење во ушите** (5), **џамкање** (5), **тормозење** (5), **тапоглавост** (6). Особината "ЛЕТАЊЕ" симболизира **јавна жена** (7). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на бумбарите претставува предзнак за **пладне** (8), **дожд** (9), **студена и влажна зима** (10).

- признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БУМБАРОТ И ЧОВЕКОТ" е претставен преку особината "ОДНЕСУВАЊЕ НА ЧОВЕКОТ КОН

БУМБАРИТЕ" која симболизира **орган на јавниот ред во селските краеви** (11). Бумбарот е **предмет на напади на деца поради неговиот мед** (12), како и **предмет на одгледување за трки** (13).

Бумбарот во француските единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како материјална стварност** (**недобар квалитет**), **како човечко тело** (**зуење во ушите**), **како човечко однесување** (**тага, меланхолија**, **паразит**, **неразбирливо говорење**, **џамкање**, **тормозење**, **тапоглавост**, **јавна жена**, **орган на јавниот ред во селските краеви**), **како предзнак за** (**пладне**, **дожд**, **студена и влажна зима**), **како назив** (**за фамилно име**), **како предмет на** (**напади на деца поради неговиот мед**, **одгледување за трки**).

**§ 318.** Кај француските фигуративни единици со "Бумбар" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **9** или **69,23** %). Негативни се најголем број признаци (**11**: 9 признаци + 2 предзнаци): **тага, меланхолија**, **недобар квалитет**, **паразит**, **неразбирливо говорење**, **џамкање**, **тормозење**, **тапоглавост**, **јавна жена**, **орган на јавниот ред во селските краеви, предзнак за дожд**, **студена и влажна зима**.

- на второ место се единиците со неодредена референтна вредност (вкупно **4** или **30,77** %). Неодредени се вкупно **4** признаци (1 признак + 1 предзнак + 2 како предмет): **како назив за фамилно име**, **предзнак за пладне**, **како предмет за (напади на деца поради неговиот мед**, **одгледување за трки)**.

Бумбарот се јавува главно со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 319.** Француските фигуративни единици со бумбар се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 13 единици на прво место се наоѓа метафората со **7** единици (**53,85** %), на второ место е аналогијата со **3** единици (**23,08** %), на трето место се единиците со конкретно значење со **2** единици (**15,38** %) и на четврто место е компарацијата со **1** единица (**7,69** %).

### Б. Бумбарот во македонскиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 320.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **3** особини: **големина**, **боја** и **изглед**. Бројот на единиците во кои е застапен

овој признак е **4** и со **33,33 %** се наоѓа на второ место меѓу две групи признаци.

Особината **големина** ја среќаваме во еден виц во кој хуморот произлегува од спротиставувањето на големината на бумбарот на ситноста на мравката. Притоа како модел се користи фактот што на луѓето им влегуваат мушички во очите па таа појава се пренесува и на персонифицираните инсекти:

(1) Ⓜ Две мравки возеле мотоцикл од типот "кавасаки". Во еден свиок влегле со огромна брзина, па едната мравка извикнала:

- Чекај, да застанеме!

- Што ти е? - прашала другата мравка.

- Ми влезе бумбар во окото. (*Наш Свет, бр. 868, 2.04. 1986)*
(сп. ја варијанта со мува во единицата под бр. 9 во **§ 177**).

Особината **боја** ја среќаваме во една споредбена фразема во која бојата на очите се споредува со преливните бои на црните бумбари (инаку фраземата е забележана во Кичево): (2) Ⓜ очите му светат како на брнцал = «се вели за очи што се преливаат».

Особината **изглед** го претставува бумбарот како инсект кој има тркалезна форма а посебно тој се подува кога се враќа од пасење, полн со нектар па според тоа симболизира **човек со тркалезно лице**: (3) Ⓜ Бумбар (*Донева)*, Бумбаро Спасе (*Силјаноски, Крстески: Прекарите во Прилеп)*, (4) Ⓜ потече (се направи) како бумбар = «му се надуло лицето од разни причини но најчесто од спиење, болест или тепање» (*Остен, 1.03.1987*).

**§ 321.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **8** единици од базата и со **66,67 %** се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **исхрана** и **брмчење**. Веднаш да нагласиме дека тука среќаваме единици кои бумбарот го претставуваат како копрофагно животно (кое се храни со измет). [86] Колку што знаеме бумбарот (bombus) се храни со нектар и тука веројатно се работи за друг инсект кому

---

[86] Еве како се опишуваат овие инсекти : *"Les staphylins vivent dans les fumiers et les crottins de chevaux, les champignons en décomposition, sous les pierres, les écorces, etc. Taille: 1-30 mm. (...) ( Le scatophage du fumier est une ) Mouche jaune que l'on trouve en grand nombre sur les bouses de vache ou le crottin de cheval frais. Taille: 10-12 mm."*, P. Rousselet-Blanc: ***Dictionnaire des animaux***, Fernand Nathan, Paris, 1981, str. 216, 227.

му е даден ист назив. Наша претпоставка е дека се работи или за тврдокрилец (coléoptère) од фамилијата *Staphylinidae* (видот кој на француски се наречува: **le staphylin bourdon**) кој се храни со измет, или пак за двокрилец од фамилијата *Scatophagidae* (видот кој на француски се наречува: **le scatophage du fumier**).

Особината **исхрана** ја среќаваме најпрвин во една **гатанка за самиот бумбар**: (5) Ⓜ Куч белич, к'де беше? - Уф темен дол. - Шчо чини? - Крв локах, уф среди стојах, од калта маках = «гатанка за бумбар» (*Пенушлиски: Пословици)*. Исхраната со измет на одреден вид бумбар симболизира **надуеност, самозадоволност**: (6) Ⓜ ка-се-ј надул куту--бумбар на-лајно = «се перчи, самозадоволно се однесува, се дига на квадрат» (*Пеев: Кукуш)*, **промашување**: (7) Ⓜ го погоди прао в чело. Али: го погоди као бумбар на лајно = «не добил» (*Цепенков: Пословици, 4522)*, **недоволно квалитетни луѓе**: (8) Ⓜ Кога сите пчели би правеле мед, бумбарите не би валкале гомна = «сите пчели не прават мед, т.е. секој не е супер», (9) Ⓜ Кој оди по бумбар, на лајно (говно, лепешка) ќе го однесит (*Цепенков: Пословици)*.

Особината **брмчење** гради **гатанка за поп в црква**: (10) Ⓜ Бумбар брчит во шарена камара (*Пенушлиски: Пословици)*. Брмчењето го среќаваме и во една пословица во која тоа се употребува за означување на голема физичка сила а целиот бумбар, во споредба со пчелата која прави многу повеќе и многу поубав мед од бумбарот, симболизира **недоволно квалитетни луѓе**: (11) Ⓜ Секоја пчела, ако би брала мед, бумбарот би набрал најмногу = «секој човек не може да врши добра и важна работа» (*Пенушлиски: Пословици)*. Брмчењето, исто како во францускиот јазик, симболизира и **неразбирливо говорење**: (12) Ⓜ брмчи како бумбар над лајно = «зборува неразбирливо, мрмори».

### б. Семантички признаци

**§ 322.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 12) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "БУМБАР", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **3** особини. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **поголем инсект во однос на мравката** (1). Особината "БОЈА" симболизира **преливна боја на очите** (единицата под број 2). Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **човек со тркалезно лице** (3 и 4).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ИСХРАНА" служи за формулирање **гатанка за бумбар** (5), симболизира **надуеност, самозадоволност** (6), **промашување** (7), **недоволно квалитетни луѓе** (8 и 9). Особината "БРМЧЕЊЕ" симболизира: **поп в црква** (10), **недоволно квалитетни луѓе** (11), **неразбирливо говорење** (12).

Бумбарот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како суштество** (**поголем инсект во однос на мравката**), **како човечко тело** (**преливна боја на очите**, **човек со тркалезно лице**), **како човечко однесување** (**надуеност, самозадоволност**, **промашување**, **поп в црква**, **недоволно квалитетни луѓе**, **неразбирливо говорење**), **како знак за** (**бумбар**).

**§ 323**. Кај македонските единици со бумбар ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **10** или **83,33** %). Негативни се најголем број признаци (вкупно **7**): **поголем инсект во однос на мравката**, **човек со тркалезно лице**, **надуеност, самозадоволност**, **промашување**, **гатанка за поп в црква**, **недоволно квалитетни луѓе**, **неразбирливо говорење**.

- второто место го делат единиците со позитивна и со неодредена референтна вредност (со по **1** единица или **8,33** %). Позитивен е признакот: **преливна боја на очите**, додека неутрален е признакот: **гатанка за бумбар**.

Бумбарот значи се јавува главно со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со бумбар се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: првото место го делат метафората и компарацијата со по **5** единици (**41,66** %), на трето место се наоѓа персонификацијата со **2** единици (**16,66** %).

## 2. 21. СТОНОГА

**§ 324.** Стоногата го дели дваесет и првото место, заедно со стршенот и скрежецот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**10** единици со фигуративно значење или **0,95** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус стоногата го дели

дваесеттото место, заедно со мушичката, по бројот на јавувања (**3** единици или **0,74 %**).

За стоногата нема никакви податоци во речниците на симболи.

## А. Стоногата во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 325.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **9** единици и со **90 %** се наоѓа на прво место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **градба** и **изглед**.

Особината **градба** се содржи во 8 единици (од кои 3 варијанти). Сите овие единици претставуваат вицеви кои се засноваат на една особина на градбата на стоногата: бројот на нозете кој претставува основа врз која бурната фантазија на луѓето гради творби со комичен ефект. Интересно е дека токму бројот на нозете е дел од колективната фантазија на народите. Имено, во францускиот јазик називот за овој инсект е: **mille-pattes** додека во македонскиот за десетпати помалку: **стонога**. Разликата во бројката веројатно била и одлучувачка за работата на фантазијата но и покрај тоа на три пати среќаваме речиси идентични варијанти што тука нема да ги наведеме. Во сите тие единици стоногата симболизира **многубројност**:



(1) Ⓕ **Comment un génial inventeur eut-il l'idée de la fermeture Eclair? Tout simplement en voyant deux mille-pattes tendrement enlacés.** (*L'humour des animaux, 14*),

(2) Ⓕ **Un mille-pattes se rend dans une clinique vétérinaire et dit:**

**- Je voudrais que vous procédiez à l'ablation de ma 728 ᵉ patte, côté gauche.**

**- Pourquoi? questionne le chirurgien.**

**- Parce qu'au cours d'une bagarre, j'ai perdu ma 728 ᵉ patte, côté droit. Alors, tant qu'on n'aura pas rétabli l'équilibre, je boite.** (*L'humour des animaux, 34*),

(3) Ⓕ C'est une jolie mille-pattes. Elle est pucelle. Et son frère n'arrête pas de lui sauter dessus. Alors elle serre les pattes le plus qu'elle peut et elle crie:

- Non! Non! Mille fois non! (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1313)*,

(4) Ⓕ Un petit mille-pattes rentre chez lui de l'école en pleurant. Sa maman l'acueille en lui demandant ce qui ne vas pas:

- Il y a quelqu'un qui a marché sur la patte et j'ai mal!

- Mon pauvre chéri. Montre-moi et dis-moi à quelle patte.

- Je ne peux pas, maman. Je ne sais compter que jusqu'à dix. (*Dictionnaire du rire, 30)*,

(5) Ⓕ Un grand match de football oppose l'équipe A des insectes à l'équipe B. La première mi-temps se termine sur un score nul 0-0. Là-dessus, l'équipe B fait entrer un nouveau joueur, un mille-pattes, qui marque à lui seul quarante-sept buts.

- Il est fantastique, s'extasie un journaliste. Mais pourquoi ne pas l'avoir fait jouer dès le début de la première mi-temps?

- Impossible. Il met vraiment trop de temps à lacer ses chaussures. (*L'humour des animaux, 120)*,

(6) Ⓕ Deux mille-pattes sont tombés amoureux et ils se promènent bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous, bras dessus, bras dessous... (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1306); (Dictionnaire du rire, 31)*,

(7) Ⓕ C'est un savant biologiste qui fait des expériences passionantes. Il croise des animaux qui ne sont pas de la même race. C'est ainsi qu'il a croisé un mille-pattes avec un porc-épic. Et il est né... deux mètres de fil barbelé... (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 2108)*,

(8) Ⓕ Un scarabée pensait avoir trouvé le logis idéal dans le tronc vermoulu d'un vieux chêne. Le soir de son installation, il est éveillé en sursaut par un bruit sourd, suivi d'un second, d'un troisième, d'un quatrième... A cent, il n'y tient plus et se lève en hurlant:

- C'est bientôt fini, cette sarabande? Que se passe-t-il, juste?

Une coccinelle, qui nichait également dans l'arbre, lui explique:

- Prenez votre mal en patience. C'est le mille-pattes qui se déchausse. (*L'humour des animaux, 121)*

Особината **изглед** е претставена во 1 единица која е и единствената фразема и која означува **наивно суштество**: (9) Ⓕ **avoir l'air d'un mille--pattes en robe du soir** = «se dit d'une personne qu'il est aisé de faire marcher, ne pas être à la hauteur de la situation» (*Edouard)*.

**§ 326.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТОНОГАТА И ЧОВЕКОТ** е застапен во **1** единица. Ако претходниот пример - фразема означува наивно суштество кое лесно може да биде прејдено во следниот пример се работи за **гневен наивко** кој и покрај тоа што е прејден смогнува сили да се спротистави: (10) Ⓕ **scolopendre** = «se dit d'une personne qu'il est aisé de faire marcher et qui a assez d'esprit pour s'en rebiffer» (*Edouard)*. Инаку зборот **scolopendre** означува еден вид стонога која живее во топли краишта и чиј убод е опасен за човекот.

### б. Семантички признаци

**§ 327**. Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 10) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СТОНОГА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ГРАДБА" симболизира **многубројност** (вкупно **8** единици под броевите: 1, 2, 3, 4, 5, 6, 7, и 8). Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **наивно суштество** (единицата под реден број 9). Значи вкупно **9** единици се со симболика која потекнува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТОНОГАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** единица која симболизира **гневен наивко** (10).

Стоногата во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како материјална стварност** (**многубројност**) и **како човечко однесување** (**наивно суштество**, **гневен наивко**).

**§ 328.** Кај француските фигуративни единици со "Стонога" ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со неодредена референтна вредност (вкупно **8** или **80 %**). Неодреден е признакот **многубројност**.

- на второ место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **2** единици или **20 %**). Негативните признаци на број се 2: **наивно суштество** и **гневен наивко**.

Стоногата значи во поголем дел се јавува со неутрална референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 329.** Француските фигуративни единици со "Стонога" се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 10 единици прва по бројност е персонификацијата со **7** единици (**70 %**), на второ место се единиците со конкретно значење (вкупно **2** единици или **20 %**), додека на трето место се наоѓа метафората со **1** единица (**10 %**).

### Б. Стоногата во македонскиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 330.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **градба**. Оваа особина е застапена во сите **3** единици од македонскиот корпус. Како и во францускиот копрус стоногата ја среќаваме преку нејзините нозе кои се 100 на број во македонскиот јазик. **Тоа докажува дека некои зборови во својот назив ја одразуваат суштината на референтот па токму затоа и нивните фигуративни значења во најголем дел произлегуваат од значењето на самиот назив**. Така и во македонскиот корпус стоногата симболизира **многубројност** која се користи или како визуелна претстава: (1) Ⓜ Што се случува кога ќе се прегрнат две стоногалки - тоа е јасно: патент затворач (*Радио, 2 програма, 27.02.-1986)* или пак за игри на зборови преку разградување на познати единици и тоа најпрвин преку негација на фраземата води живот на висока нога: (2) Ⓜ Ова ти се вика живот на стонога =«ептен лош живот водиме, како што стоногата има ниски нозе а плус и многу нозе тоа значи дека навистина животот е мизерен» (*Остен, 1.03.1987: Љ. Силјановски)*, а потоа и преку фраземата е со една нога в гроб: (3) Ⓜ - Дали знаете за старата стонога која е веќе со педесет и една нога в гроб?

#### б. Семантички признаци

**§ 331.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СТОНОГА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГРАДБА" симболизира **многубројност** (вкупно **3** единици под броевите: 1, 2, 3).

Стоногата во македонските фигуративни единици влегува исклучиво преку својот признак: **многубројност**.

Сите 3 единици се со неодредена референтна вредност.

Стоногата значи се јавува исклучиво со неодредена референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со "Стонога" се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 3 единици прва по бројност е играта на зборови со **2** единици (**66,67** %), на второ место се единиците со конкретно значење (**1** единица или **33,33** %).

## 2. 22. СТРШЕН

**§ 332.** Стршенот го дели дваесет и првото место, заедно со стоногата и скрежецот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**10** единици со фигуративно значење или **0,95** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус стршенот го дели дваесет и второто место, заедно со скорпијата, штрколот и скрежецот, по бројот на јавувања (**2** единици или **0,49** %).



За стршенот нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Стршенот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 333.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **3** единици и со **30** % го дели второто место од три групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **раздвиженост** и **однесување според времето**.

Особината **раздвиженост** е застапена во **2** единици кои симболизираат **немирно суштество**: (1) Ⓕ **brejôder** = «remuer tout, toucher à tout; **bregaud jaune** = frelon (Poitou)» (*Rolland, t. 13, 53: Montluçon)*, (2) Ⓕ **Le**

**bregô le travaille** = «il ne peut rester en place» (*Rolland, t. 13, 53: Montluçon)*.

Особината **однесување според времето** е претставена во **1** единица во која однесувањето на стршените претскажува **убаво време**: (3) Ⓕ **Il fera beau si les frelons paraissent en grand nombre** (*Dictons des bêtes)*.

**§ 334.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е претставен преку **1** особина: **однесување меѓу стршенот и пчелата**. Оваа особина е претставена во **3** единици во кои стршенот симболизира **паразит и неработник**: (4) Ⓕ **frelon** = «se dit d'un parasite. On dit aussi "mouche du coche"» (*Edouard)*, (5) Ⓕ **frelon** = «sorte de grosse guêpe qui dévore les autres insectes, et particulièrement les abeilles dont elle vole aussi le miel, *fig.* auteur qui en pille un autre; *fig.* critique» (*Bescherelle)*, (6) Ⓕ **La société est une étrange ruche où les abeilles ont la bonté de nourrir les frelons** = «општеството опстанува единствено со тоа што оние кои работат им даваат од своите плодови на оние кои не работат а кои имаат сила и моќ» (*Delacour: Valtour)*.

**§ 335.** Групата особини **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ЧОВЕКОТ** е застапена во **4** единици и со **40 %** се наоѓа на прво место. Оваа група е претставена преку **2** особини: **а) однесување меѓу стршенот и човекот** и **б) однесување меѓу човекот и стршенот**.

**а)** Стршенот е инсект кој има осило, исто како и пчелата и осата, со кое каса и чиј убод е болен за човекот. Колку **опасно суштество** е стршенот сведочи и ова верување: (7) Ⓕ **Il suffit de sept piqûres de frelon pour faire mourir un homme ou un cheval** (*Rolland, t. 13, 53: dicton généralement répandu)*. Неговите убоди послужиле и за следната лексема која симболизира **задирање, пецкање**: (8) Ⓕ **froulonè** = «taquiner, agacer à la manière des frelons» (*Rolland, t. 13, 52: Vendômois)*.

**б)** Токму поради осилото што го поседува, човекот научил дека не треба да го задира стршенот кој во следната пословица симболизира **лут, избувлив човек**: (9) Ⓕ **Il ne faut pas émouvoir (irriter) les frelons** = «susciter la colère des gens naturellement agressifs. Cette anc. loc. calquée du latin est attestée depuis Rabelais. La forme prov. est encore attestée encore au milieu du XIX s. L'idée de l'irritabilité comme menace de piqûre est la même que dans le prov. "Qui s'y frotte s'y pique" (*Rey-Chantreau)*; il est dangereux d'irriter ceux qui sont déjà en colère.» (*Bescherelle)*. Напротив, за да не се биде жртва на тие **опасни суштества** тие треба да се одобреволат со една молитва: (10) Ⓕ **Pour que le frelon ne pique pas, il faut dire: "Que cette bête devienne douce comme le lait de**

la Bienheureuse Vierge Marie dans la bouche de notre Seigneur Jésus-Christ" (*Dictionnaire des superstitions)*.

### б. Семантички признаци

**§ 336.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 10) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СТРШЕН", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "РАЗДВИЖЕНОСТ" симболизира **немирно суштество** (вкупно **2** единиции под броевите: 1 и 2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на стршенот претскажува **убаво време** (3). Значи вкупно **3** единици се со симболика која потекнува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ПЧЕЛАТА" симболизира **паразит и неработник** (4, 5 и 6). Значи вкупно **3** единици се со симболика која потекнува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **2** особини. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ЧОВЕКОТ" симболизира **опасно суштество** (7) и **задирање, пецкање** (8). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И СТРШЕНОТ" симболизира **лут, избувлив човек** (9) и **опасно суштество** (10). Значи вкупно **4** единици се со симболика која потекнува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ЧОВЕКОТ".

Стршенот во француските единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како живо суштество** (**опасно суштество**), **како човечко однесување** (**немирно суштество**, **паразит и неработник**, **задирање, пецкање**, **лут, избувлив човек**) и **како предзнак за** (**убаво време**).

**§ 337.** Кај француските фигуративни единици со стршен ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **9** или **90 %**). Негативни се следните признаци: **опасно суштество**, **немирно суштество**, **паразит и неработник**, **задирање, пецкање** и **лут, избувлив човек**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (само **1** единица или **10 %**). Позитивен е само еден признак: **како предзнак за убаво време**.

Стршенот значи се јавува во најголем дел со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 338.** Француските фигуративни единици со "Стршен" се засновани врз **2** стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 10 единици на прво место е метафората со **7** единици (**70 %**) и на второ место се наоѓа аналогијата со **3** единици (**30 %**).

## Б. Стршенот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 339**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **2** особини: **раздвиженост** и **лутина**.

Особината **раздвиженост** е претставена во **1** единица во која стршенот симболизира, исто како во францускиот, **немирно суштество**: (1) Ⓜ стршен = «2. фиг. немирно, пргаво суштество» (*РМЈ*).

Особината **лутина** ја среќаваме во следната споредбена фразема која симболизира **луто, јадосано суштество**: (2) Ⓜ **бегат како стршен, отшто је јадосан** (*Поленаковиќ, 418)*.

### б. Семантички признаци

**§ 340.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 2) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СТРШЕН", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "РАЗДВИЖЕНОСТ" симболизира **немирно суштество** (1). Особината "ЛУТИНА" симболизира **луто, јадосано суштество** (2). Значи вкупно **2** единици се со симболика која потекнува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ".

Стршенот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со следната значенска категорија: **како човечко однесување** (**немирно суштество**, **луто, јадосано суштество**).

Кај македонските фигуративни единици со стршен ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- и двете единици се со негативна референтна вредност. Негативни се обата признака: **немирно суштество** и **луто, јадосано суштество**.

Стршенот значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со "Стршен" се засновани врз **2** стилски фигури: метафората и компарацијата кои се застапени со по **1** единица.

## 2. 23. СКРЕЖЕЦ

**§ 341.** Го земаме називот **скрежец** за да предадеме латинскиот термин **cicada** кој во францускиот јазик (преку посредство на окситанскиот го дал зборот **cigale**). Инаку, во *Речникоӣ на македонскиоӣ јазик* ги среќаваме следните термини кои се употребуваат синонимно: **црцорец, цркавец, свирец, цицингарец, скрежец, креч, жужалец, жеже-пече**.

Скрежецот го дели дваесет и првото место, заедно со стоногата и стршенот, меѓу инсектите во францускиот корпус (**10** единици со фигуративно значење или **0,95 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус скрежецот го дели дваесет и второто место, заедно со скорпијата, стршенот и штрколот, по бројот на јавувања (**2** единици или **0,49 %** од вкупно 407 единици).

Во речниците на симболи скрежецот претставува симбол на **комплементарниот пар светлина – темнина**, врз основа на последователноста на неговиот ноќен молк и дневно пеење под сончевата топлина.

Според Грците, некои луѓе, родени од земјата иловица, биле многу зафатени со пеење до таа степен што заборавиле да се прехрануваат и набрзо умреле. Благодарните Музи се избориле Боговите да ги претворат тие луѓе во скрешци.

Долго време се мислело дека скрежецот се храни само со роса. Грците ги чувале скрешците во кафези и се хранеле со нив иако му ги посветиле на Аполон и од нив направиле симбол на поезијата.

Но пословичната негрижа за иднината направила од скрежецот амблем на поетот сонувач и сиромав кој, пишувајќи безгрижно стихови во младоста, доаѓа со првите денови од зрелото доба да почука на вратата од далекувидите.

Во Кина, скрежецот и неговата нимфа се сметаат како симболи на лунарните фази, како што се гледа од обичајот да се стави скрежец од жад во устата на умрените. [87]

## А. Скрежецот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 342.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **7** единици и со **70** % се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **пеење** и **исхрана**.

Особината **пеење** го претставува скрежецот како инсект кој знае да пее многу убаво (тој, за разлика од штурецот кој пее ноќе и со крилата, пее дење и со помош на стомачниот апарат) и кој симболизира **гитарист**: (1) Ⓕ **cigale** = «se dit d'un guitariste» (*Edouard)*; «L'image d'une cigale sur un luth était l'emblème de la musique. Chez les Athéniens, elle était le symbole de l'antiquité et de la noblesse.» (*Bescherelle)*, и **пејач**: (2) Ⓕ **cigale** = «*arg.* chanteuse des rues» (*Rolland, t. 13: 132*), (3) Ⓕ **vivre de chant comme fait la cigale** (*Rolland, t. 13, 131: XVII s.)*.



Со оглед на тоа што пеењето е активност кога човекот се отпушта и се препушта на чашката, скрежецот во некои краеви симболизира и **пијанство**: (4) Ⓕ **cigaler** = «boire avec excès» (*Rolland, t. 13: 133: Maine-et-Loire)*. Постојаното пеење на скрежецот доведува до тоа тој да симболизира и **дрдорко**: (5) Ⓕ **babillard en cigale** (*Rolland, t. 13: 132: XVII s.)*. На таа симболика се надоврзува и афоризмот што веќе го наведовме во § 52: (6) Ⓕ **Les cigales sont bienheureuses d'avoir des femmes muettes** (*Delacour: Helvétius)*.

Пеењето на скрежецот го наоѓаме и во еден виц кој ја искористува детската наивност:

> (7) Ⓕ **Toute la famille a quitté la maison pour une grande promenade dans les champs. Le soleil est au rendez-vous et, les cigales font crisser leurs ailes (sic !).**

---

[87] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 253 i J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,***, A. Michel, Paris, 1971, str. 119.

**Antonin n'ose plus bouger.**

**- Mais pourquoi elles rigolent, les fleurs?** (*Babystoires: L'explication du monde, 75)*.

**§ 343.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКРЕЖЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во две единици во кои како парник на скрежецот се јавува **мравката**. Имено, оваа двојка ја среќаваме во Ла Фонтеновата басна **La Cigale et la Fourmi** каде што постојаното пеење не му дозволува на скрежецот да работи и да подготвува храна за зиме, па затоа кога одминува летото оди кај мравката да бара храна. Ваквото претставување му донело на скрежецот репутација на **негрижа за иднината**: (8) Ⓕ **La fourmi n'est pas prêteuse: c'est là son moindre défaut** = «работливите не сакаат своите пари да ги даваат на луѓето кои незнаат што е труд и кои не можат да ги вратат парите» (*Dictionnaire des citations: La Fontaine*).

Во следниот виц ја наоѓаме истата двојка но во сосема изменети услови. Во новите услови на живот пеењето и те како се исплатува (во "пеење" спаѓа секако и говорењето на политичарите), сега скрежецот симболизира **новопечен богаташ**, па затоа со иронија се прифаќаат односите што ги поставил Ла Фонтен:

(9) Ⓕ **Sur le trottoir de la place Vendôme, deux fourmis, chacune avec un marteau-piqueur éventrent péniblement le trottoir. Arrive une Rolls, d'où descend une cigale, superfringuée, belle en diable. Le chauffeur de la Rolls, casquette à la main, la précède chez le bijoutier Cartier et dix minutes après la cigale ressort du magasin avec une superbe parure autour du cou. Elle s'apprête à réintégrer l'intérieur de sa Rolls quand une des fourmis, lâchant son marteau--piqueur, lui dit:**

**- Dis donc, cigale, ça marche bien, pour toi?**

**- Vous pouvez le dire, répond-elle d'une voix délicieuse. Je rentre d'une tournée triomphale aux Etats-Unis où j'ai gagné de l'or, ma chère. Et je passe à l'Olympia, en vedette, à partir de demain.**

**Puis elle s'engouffre dans son automobile, qui démarre.**

**- Ah la la! dit la fourmi à sa collègue en reprenant son marteau--piqueur. Ah la la! Ce La Fontaine, quel abruti!** (*Festival du rire, 252)*.

**§ 344.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И СКРЕЖЕЦОТ** е претставен преку **1** особина. Човекот може понекогаш да се зафати со разни работи кои нема да му бидат од голема полза па така може дури да помисли и да ги потковува скрешците и таа негова активност симболизира **бесполезна работа**: (10) Ⓕ **ferrer les cigales** = «perdre son temps; entreprendre quelque chose d'oiseux, c'est l'analogue des quatre fers d'un chien» (*Oudin)*.

### б. Семантички признаци

**§ 345.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 10) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СКРЕЖЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ПЕЕЊЕ" симболизира: **гитарист** (1), **пејач** (2 и 3), **пијанство** (4), **дрдорко** (5 и афоризмот под број 14 во § 50).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКРЕЖЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" симболизира **негрижа за иднината** (7) и **новопечен богаташ** (8).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И СКРЕЖЕЦОТ" симболизира **бесполезна работа** (9).

Скрежецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**гитарист**, **пејач**, **пијанство**, **дрдорко**, **негрижа за иднината**, **новопечен богаташ**, **бесполезна работа**).

**§ 346.** Кај француските фигуративни единици со скрежец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со неодредена референтна вредност (вкупно **5** или **50 %**). Неодредени се следните признаци: **гитарист**, **пејач** и **бесполезна работа**.

- на второ место се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **4** или **40 %**). Негативни се следните признаци: **пијанство**, **дрдорко**, **негрижа за иднината**.

- на трето место се единиците со позитивна референтна вредност (**1** единица или **10 %)**. Позитивен е признакот: **новопечен богаташ**.

Скрежецот значи се јавува со разни референтни вредности во францускиот корпус, со мала предност на неодредената вредност.

**§ 347.** Француските фигуративни единици со скрежец се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 10 единици на прво место се наоѓа метафората со **6** единици (**60 %**), на второ место е персонификацијата со **3** единици (**30 %**) и на трето место се наоѓа компарацијата со **1** единица (**10 %**).

## Б. Скрежецот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 348.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **изглед**. Оваа особина ја среќаваме во една споредбена фразема која симболизира **лупење на кожата**: (1) Ⓜ **пукнал куту креч** = «кога некој се лупи, т.е. кожата му се лупи»; «инсект со крилјата (sic !) летно време прави силен шум, си ја менува обвивката и затоа викаат така, во струмичкиот говор: "жеже-пече"» (*Пеев: Дорјанскиот говор)*.

**§ 349.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **пеење**. Преку пеењето скрежецот се претставува како симбол на **негрижа за иднината**: (2) Ⓜ **живејт ко скрежец** = «живее без грижи, ноншалантно како што живее скрежецот кој по цел ден пее и ништо друго не работи» (*Каваев, 929)*.

### б. Семантички признаци

**§ 350.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 2) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СКРЕЖЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИЗГЛЕД" симболизира: **лупење на кожата** (1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ПЕЕЊЕ" симболизира **негрижа за иднината** (2).

Скрежецот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**лупење на кожата**), **како човечко однесување** (**негрижа за иднината**).

Кај македонските фигуративни единици со скрежец ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- и двете единици се со негативна референтна вредност. Скрежецот значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со скрежец се засновани врз **1** стилска фигура. Тоа е компарацијата која е застапена и во двете единици.

## 2. 24. КРЛЕЖ

**§ 351.** Крлежот го дели дваесет и четвртото место, заедно со водното конче, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**9** единици со фигуративно значење или **0,85** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус крлежот го дели дванаесеттото место, заедно со свилената буба, по бројот на јавувања (**9** единици или **2,21** %).

За крлежот нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Крлежот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 352.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици и со **22,22** % го дели второто место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **1** особина: **градба.**

Особината **градба** е застапена во **2** единици во кои крлежот е претставен заедно со уште една негова особина (**исхрана**) но сепак првата особина е побитна за тие единици. Имено, крлежот нема отвор за исфрлање на храната и таа особина, заедно со неговиот паразитски начин на исхрана со крв симболизира **скржавост**: (1) Ⓕ **Le ver rond (=la tique) s'arrape aux chiens et aux boeufs et n'ayant pas de trou pour sortir sa viande, se creve** (*Rolland, t. 12, 145: XVII s.*), **не толку опасно суштество**: (2) Ⓕ **Si le langou (=l'orvet) avait des yeux, Si la rouâche (=la tique) avait un cul, Tout le monde serait perdu** (*Rolland, t. 12, 145: Cher)*.

**§ 353.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **5** единици и со **55,55** % се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **3** особини: **начин на исхрана**, **мрзливост** и **валканост**.

Особината **начин на исхрана** го претставува крлежот најпрвин како инсект (поточно acarien) кој се храни на туѓа сметка т.е. како **паразит**: (3) Ⓕ **boscard** = «parasite élégant, sur "boscard" = tique, parasite du

boeuf et du chien» (*Esnault)*, а потоа како инсект кој 2,5 пати ја зголемува својата тежина по исхраната и според тоа симболизира **пијанство**: (4) Ⓕ **soûl comme une tique** = «*v.* complètement soûl (*Rey-Chantreau*), (5) Ⓕ **ciron** = «se dit d'un petit poivrot (=ivrogne), d'un gros on dirait "un héron"» (*Edouard)*; «vulgairement nommés "cirons", les Acariens étaient considérés jusqu'à l'invention du microscope comme les plus petits des animaux (Pierre Ruisselet-Blanc: *Dictionnaire des animaux*, F. Nathan, 1981); **пр-чење**: (6) Ⓕ **plus enflé qu'un tiquet** (*Rolland, t. 12, 145: XV s.)*

Особините **мрзливост** и **валканост** ги наоѓаме во една споредбена фразема која симболизира **валкано и мрзливо суштество**: (7) Ⓕ **sale et faignant comme enne *iache*** (=tique) (*Rolland, t. 3, 251: Côte-d'Or)*.

**§ 354.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ЧОВЕКОТ** е застапен во **2** единици и со **22,22 %** го дели второто место. Овој признак е претставен преку двете свои особини.



**а)** Особината **однесување меѓу крлежот и човекот** го претставува крлежот како инсект кој кога ќе ги зарие своите вилици во човековото месо не го отпушта лесно така што споредбената фразема во која е застапена оваа особина симболизира **нападен човек**: (8) Ⓕ **être comme une tique après quelqu'un** = «се лепи до некого, го следи» (Рецкер: Т. 765).

**б)** Особината **однесување меѓу човекот и крлежот** го претставува човекот како нападнат од повеќе паразити при што помалите се разбира му создаваат и помали проблеми. Пословицата со оваа особина симболизира **повикување на помало зло**: (9) Ⓕ **Tiqueux de poux s'ennuie** = «на оние што се наоѓаат во голема невола многу добро би им дошла друга невола која е помала од првата» (*Sagesses du corps, 2485)*.

### б. Семантички признаци

**§ 355.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 9) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "КРЛЕЖ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината **градба** симболизира: **скржавост** (единицата под реден број 1), **не толку опасно суштество** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "НАЧИН НА ИСХРАНА" симболизира: **паразит** (**1** единица под реден број 3), **пијанство** (вкупно **2** единици под броевите 4 и 5), **прчење** (6). Особините "ВАЛКАНОСТ" и "МРЗЛИВОСТ" симболизираат **валкано и мрзливо суштество** (7).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ЧОВЕКОТ" симболизира: **нападен човек** (8), **повикување на помало зло** (9).

Крлежот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како живо суштество** (**не толку опасно суштество**), **како човечко однесување** (**претерана алчност**, **паразит**, **пијанство**, **прчење**, **валкано и мрзливо суштество**, **нападен човек**, **помало зло**).

**§ 356.** Кај француските фигуративни единици со крлеж ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **9** единици се со негативна референтна вредност. Негативни се сите 8 признаци.

Крлежот значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 357.** Француските фигуративни единици со крлеж се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 9 единици првото место го делат метафората и компарацијата со по **4** единици (по **44,44** %), на трето место се единиците со конкретно значење (**1** единица или **11,11** %).

## Б. Крлежот во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 358**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **3** единици и со **33,33** % го дели првото место меѓу четири групи признаци. Овој признак е преставен преку **1** особина: **градба** Оваа особина го претставува крлежот како инсект кој нема отвор за исфрлање на храната и таа особина служи најпрвин з**а загатнување на крлежот**: (1) Ⓜ **Уста има, сè има, а само газ нема** = «гатанка за крлеж» (Пенушлиски: Малеш, 573), потоа симболизира, по пат на иронија, **релативно богатсво**: (2) Ⓜ **Сиромав е крлеж, што нема газ да се серит** (*Цепенков: Пословици, 2292)* (Еве го објаснувањето што го дава Шапкарев на првиот дел од оваа

фразема: Сиромаф е крлежот = «кога некому ќе му речат дека бил сиромав или сам ќе рече дека е таков, другите што се во разговорот за да го оспорат тоа ќе го речат споменатиот исказ» (*Шапкарев, 906*) и накрај **скржав човек**: (3) Ⓜ Па и крлежо ќе се фали = «скржаио се фали» (*Цепенков: Пословици, 3175)*.

**§ 359.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **3** единици и со **33,33 %** го дели првото место. Овој признак е претставен преку особината **начин на исхрана**. Тука го гледаме крлежот како паразит кој се храни со крвта на други животни (кучето, овците) па и на човекот и од кои не се откачува лесно сè додека не се нахрани. Оттаму крлежот симболизира **паразит**: (4) Ⓜ лока (цица, шмука, пие) крв некому (оваа особина крлежот ја дели , најчесто, заедно со пијавицата што се гледа од оваа единица: Му се запиле тие пусти вошки за врато, како пијавици; како крлежи (*Цепенков: Пословици, 4139)*, (5) Ⓜ крлеж = «фиг. паразит» (Буг.-мак. речник) и **нападен човек**: (6) Ⓜ крлеж = «нападен човек од кој тешко може човек да се ослободи».

**§ 360.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **2** единици и со **22,22 %** се наоѓа на трето место меѓу четири групи признаци. Во тие единици како парник на крлежот се јавува **козата** и во нив тој симболизира **независна положба**: (7) Ⓜ зачепил си се като крлеж на козји газ (*Пенушлиски: Малеш*), (8) Ⓜ Да се залепе како к'рлеж на г. (*СбНУ, VIII, од Штип: П. А. Чачаров, 127)*.

**§ 361.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И КРЛЕЖОТ** е застапен во **1** единица и со **11,11 %** се наоѓа на четврто место. Овој признак е претставен преку замислената особина на корисност на крлежот за човекот која токму поради својата нереалност, односно претераност, симболизира **претерана штедливост**: (9) Ⓜ од крлеж масло = «сака да заштеди премногу, до последен грам да искористи од нешто» (*Пенушлиски: Малеш)*.

### б. Семантички признаци

**§ 362.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 9) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "КРЛЕЖ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГРАДБА" служи за **загатнување на крлежот** (единицата под реден број 1) и симболизира **релативно богатство** (2), **скржав човек** (3).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "НАЧИН НА ИСХРАНА" симболизира: **паразит** (**2** единици под броевите: 4 и 5), **нападен човек** (6).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" симболизира **незавидна положба** (7 и 8).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ЧОВЕКОТ" симболизира **претерана штедливост** (9).

Крлежот во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како елемент за загатнување** (**на крлеж**), **како човечко однесување** (**релативно богатство**, **скржав човек**, **паразит**, **нападен човек**, **незавидна положба**, **претерана штедливост**).

**§ 363.** Кај македонските фигуративни единици со крлеж ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- речиси сите единици се со негативна референтна вредност (вкупно **8** или **88,89 %**). Негативни се 6 од вкупно 7 признаци.

- со неодредена референтна вредност е само **1** единица (**1,11 %**). Неодреден е само признакот **како елемент за загатнување** ( **на крлеж**).

Крлежот значи се јавува главно со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

**§ 364.** Македонските фигуративни единици со крлеж се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 9 единици на прво место се наоѓа метафората со **5** единици (**55,55 %**), потоа следи компарацијата со **2** единици (**22,22 %**), третото место го делат персонификацијата и хиперболата со по **1** единица (**11,11 %**).

## 2. 25. ВОДНО КОНЧЕ

**§ 365.** Водното конче го дели дваесет и четвртото место, заедно со крлежот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**9** единици или **0,85 %** од вкупно 1056 единици со фигуративно значење). Во македонскиот корпус нема единици со водното конче.

Во ***Речникот на симболи*** наоѓаме дека луѓето се воодушевувале од **елеганцијата и лежерноста** на водното конче. Покрај тоа, водното

конче претставува симбол на Јапонија а самата земја се означува понекогаш со називот *Остров на водното конче* со оглед на сличноста на формата на островот Хондо со изгледот на инсектот. [88]

## А. Водното конче во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 366.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици и со **22,22 %** се наоѓа на второ место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен од **2** особини: **големина** и **изглед**.

Иако водното конче по големина не е многу големо како животно, сепак во споредба со другите инсекти тоа е доста поголемо па веројатно оттаму и оваа единица која симболизира **крупна жена**: (1) Ⓕ **libellule (C'est une vraie libellule!)** = «se dit ironiquement d'une dame de corpulence respectable» (*Edouard*).



Особината **изглед** ја среќаваме во **1** единица во која морфологијата на водното конче е одговорна за верувањето дека водното конче е љубовница (во фр. јазик именката **libellule** е од женски род) на жената од ѓаволот: (2) Ⓕ **La libellule est l'amante de la femme du diable** (*Rolland, t. 13, 83: Vienne;* la libellule, au moment où elle arrive à l'état parfait, porte sur le dos, pendant quelque temps, la dépouille de sa chrysalide qui est noire et d'une forme étrange. De là vient qu'on l'appelle dans divers pays: ***le cheval du diable***).

**§ 367.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **6** единици и со **66,66 %** се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **однесување според времето** и **однесување според други појави.**

Првата особина е застапена во едно претскажување во кое однесувањето на водното конче предвидува **дожд**:

(3) Ⓕ **Les libellules rasent la surface de l'eau lorsque la pluie arrive** = «on ne trouve les libellules qu'à proximité d'un plan d'eau. On peut donc s'attendre à voir ces gracieux insectes, dont la larve est très appréciée des pêcheurs, raser la surface de l'eau. Le dicton ci-dessus, originaire des Vosges, est donc sujet à caution» (*Dictons des bêtes)*.

---

[88] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant : ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 568.

Во следните **5** единици среќаваме верувања сврзани со однесувањето меѓу водното конче и човекот. Еден дел од тие верувања се позитивни, било да **носат среќа**: (4) Ⓕ **Mettre des ailes de libellule bleue dans un livre de messe, porte bonheur** (*Rolland, t. 13, 82: Nièvre)*, или пак предвидуваат **стапување во брак во тековната година**: (5) Ⓕ **Qui attrape une libellule est sûr de se marier dans l'année** (*Dictionnaire des superstitions*).

Негативните предвидувања се однесуваат на **лош предзнак воопшто**: (6) Ⓕ **Voire des libellules est un mauvais présage** (*Rolland, t. 13, 82: Sarthe)*, **лош љубовен предзнак**: (7) Ⓕ **Si, quand on rapporte une libellule à la maison, elle meurt avant l'arrivée, c'est un mauvais présage d'amour** (*Rolland, t. 13, 82: Savoie)*, или пак **предзнак за смрт**: (8) Ⓕ **Si une libellule vous frappe au front, vous devez mourir dans l'année** (*Rolland , t. 13, 82: Wallonie)*.

**§ 368**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОДНОТО КОНЧЕ И ЧОВЕКОТ** е претставен преку **1** особина. Особината **однесување меѓу човекот и водното конче** ја среќаваме во **1** фразема која симболизира **ситничар**: (9) Ⓕ **sodomiseur de libellules** = «se dit d'un personnage délicat et raffiné qui ne trouve son plaisir que dans la difficulté. Forme littéraire de "enculeur de mouches"» (*Edouard*).

### б. Семантички признаци

**§ 369.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 9) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ВОДНО КОНЧЕ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **крупна жена** (1). Особината "ИЗГЛЕД" донесува верување за **поврзаност на водното конче со ѓаволот** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на водното конче претставува предзнак за **дожд** (3). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ДРУГИ ПОЈАВИ" го претставува водното конче како предзнак за: **среќа** (4), **стапување во брак** (5), **несреќа** (6), **несреќа во љубов** (7), **смрт** (8).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОДНОТО КОНЧЕ И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Хиперболичното сексуално изживување на човекот врз водното конче симболизира **ситничар** (9).

Водното конче во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**крупна жена**), **како човечко однесување** (**ситничар**), **како предзнак за** (**дожд**, **среќа**, **стапување во брак**, **несреќа**, **несреќа во љубов**, **смрт**), **како верување за** (**поврзаност на водното конче со ѓаволот**).

**§ 370**. Кај француските фигуративни единици со водно конче ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **6** или **66,66 %**). Негативни се најголем број признаци (вкупно **6**: 1 признак + 4 предзнаци + 1 верување): **крупна жена**, **предзнак за дожд**, **несреќа**, **несреќа во љубов**, **смрт** и **верување за поврзаност на водното конче со ѓаволот**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (**2** единици или **22,22 %**). Позитивни се 2 предзнаци: **предзнак за** (**среќа**, **стапување во брак**).

- на трето место се единиците со неодредена вредност (**1** единица или **11,11 %**). Неодреден е признакот **ситничар**.

Водното конче значи се јавува главно со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 371**. Француските фигуративни единици со водно конче се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: на прво место се наоѓа аналогијата со **7** единици (**77,77 %**), на второ место е метафората со **2** единици (**22,22 %**).

## 2. 26. МУШИЧКА

**§ 372.** "Мушичка" е назив кој се применува за многу ситни инсекти што летаат. Тоа значи не е посебен вид инсект туку попрво би спаѓало во полето "ИНСЕКТ". Меѓутоа со оглед на тоа што сепак нејзината содржина е доста конкретизирана ја изделуваме во посебно поглавје.

Мушичката го дели дваесет и шестото место меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**8** единици со фигуративно значење или **0,76 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус мушичката го дели дваесеттото место, заедно со стоногата, по бројот на јавувања (**3** единици или **0,74 %**).

За мушичката среќаваме само една епизода во речниците на симболи. Се работи за нејзината улога како **средство на божја освета.** Според еврејските традиции императоторот Тит се фалел дека го победил Богот на Евреите во Ерусалим. Во тој момент се пронел страшен глас од небото и соопштил дека најмалото божјо суштество ќе се освети за таа лага. И навистина, една мушичка влегла во носот на императорот и се пробила дури до мозокот. Таму останала цели седум години и, хранејќи се со мозокот, му создавала секојдневни болки на императорот. Кога умрел безбожникот во неговиот мозок ја пронашле мушичката која била голема како гулаб и имала железни нозе и бронзена уста, што го потврдува верувањето според кое инсектите имале метална конструкција. .[89]

### А. Мушичката во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 373.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **7** единици и со **87,5 %** се наоѓа на прво место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **1** особина: **големина**.

Особината **големина** симболизира **нешто мало**. Тоа мало може да биде:

**мало суштество или дете**: (1) Ⓕ **moucheron (Tire-toi de la, eh, moucheron!)** = «se dit (comme "insecte", "moustique", "fourmi" etc.) pour écarter un avorton» (*Edouard)*; «*fig. et fam.* enfant, personne minuscule» (*Petit Robert)*,

**мал крадец или злосторник**: (2) Ⓕ **Où la guêpe a passé, le moucheron demeure** = «on ne prend que les petits voleurs» (*Montreynaud, 249)*,

**мала грешка**: (3) Ⓕ **rejeter le moucheron et avaler le chameau** = «éviter de petites fautes et s'en permettre des grandes» (*Dournon)*,

**обичен, сиромашен човек**: (4) Ⓕ **Autant chie un boeuf que mille mouscherons** = «un puissant peut autant fournir d'argent que mille petites gens» (*Oudin)*, (5) Ⓕ **Une chandelle qui brille n'attire pas qu'un moucheron** = «парите ги привлекуваат сите» (*Robert)*,

**мало суштество**: (6) Ⓕ **Le savoir humain sera rayé des archives du monde avant que nous ayons le dernier mot d'un moucheron** = «никогаш не ќе

[89] Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux***, A. Michel, Paris, 1971, str. 261.

можеме да дознаеме сè за она што се случува во природата па дури ни за малите животни како што е мушичката» (*Dictionnaire des citations: J.-H. Fabre)*,

(7) Ⓕ **Trois samouraïs s'exercent au maniement du sabre. Le premier vise un moucheron en plein vol et il le coupe en deux. Le second trouve ça trop facile. Il donne deux coups de sabre fulgurants et il coupe un moucheron en quatre. Alors le dernier s'amène tranquillement. C'est un vétéran ridé. Il regarde les deux autres d'un air méprisant et il leur dit:**

**- Vous me faites rigoler!**

**Puis soudain son sabre zèbre l'air tellement vite que personne n'a rien vu. Mais le moucheron qu'il visait continue à voler. Du coup les deux autres s'esclaffent:**

**- Raté!**

**- Comment, raté? dit le vieux. Je lui ai coupé les couilles!** (*Nègre: Dic. des hist. drôles, 1382)*

**§ 374.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **однесување според времето**. Се работи за едно претскажување кое предвидува студена пролет доколку мушичките се задржат сè до Божик:

(8) Ⓕ **Quand à Noël on voit les moucherons, à Paques on voit les glaçons** (*Dournon)*.

### б. Семантички признаци

**§ 375.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 8) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МУШИЧКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира разни спецификации на **нешто мало** и тоа: **мало суштество или дете** (**1** единица под реден број 1), **мал крадец или злосторник** (**1** единица под реден број 2), **мала грешка** (3), **обичен, сиромашен човек** (4 и 5), **мало суштество** (6 и 7). Значи вкупно **7** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на мушичката е **предзнак за студена пролет** (8).

Мушичката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како суштество** (**мало суштество**), **како човечко тело** (**мало суштество или дете**), **како човечко однесување** (**мал крадец или злосторник**, **мала грешка**, **обичен, сиромашен човек**) и **како предзнак за** (**студена пролет**).

**§ 376.** Кај француските фигуративни единици со мушичка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најбројни се единиците со негативна референтна вредност (вкупно **7** единици или **87,5 %**).

- потоа следи **1** единица или **12,5 %** со неодредена вредност.

Мушичката значи се јавува главно со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 377.** Француските фигуративни единици со "Мушичка" се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 8 единици прва по бројност е метафората со **5** единици (**62,5 %**), на второ место се единиците со конкретно значење (вкупно **2** единици или **25 %**), на трето место е аналогијата (**1** единица или **12,5 %**).

## Б. Мушичката во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 378.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **2** единици од македонскиот корпус на базата. Овој признак е претставен преку **2** особини: **големина** и **како животно**.

Особината **големина** многу повеќе отколку особината **однесување** симболизира **мирно, кротко суштество** во следната споредбена фразема: (1) Ⓜ мирен е како мушичка = «многу е мирен, кроток» (*Пенушлиски: Малеш)*. Особината **како животно** симболизира **налудничавост** [90]: (2) Ⓜ Покрај толку спрејови просто е чудно како можат да постојат писатели со мушички во главата (*Екран, бр. 82: П. Т. Бошковски)*.

[90] Во македонскиот јазик како варијанта во парадигмата се јавуваат лексемите : **бубачка** и **бумбар**, додека во францускиот јазик во истата парадигма влегуваат следните инсекти : **araignée**, **moustique**, **hanneton**, **grillon**.

**§ 379.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина. Особината **летање** симболизира **досадување, неподнесување**:

(3) Ⓜ Мушичка си ми пред очите = «не можам да те гледам како што не можам да ја гледам мушичката која многу ми досадува» (*Пенушлиски: Малеш)*. Ако ја споредиме истата содржина изразена во бугарскиот јазик: гледам като муха в м'теница њакого и во хрватскиот: biti kome muha u nosu, ќе видиме дека можеби имаат право некои автори кога тврдат дека зборот "мушичка" означува исто така и «мала мува».

### б. Семантички признаци

**§ 380.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "МУШИЧКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мирно, кротко суштество** (**1** единица под реден број 1). Особината "КАКО ЖИВОТНО" симболизира **налудничавост** (2).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ЛЕТАЊЕ" симболизира **досадување, неподнесување** (**1** единица под реден број 3).

Мушичката во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една значенска категорија: **како човечко однесување** (**мирно, кротко суштество**, **налудничавост**, **досадување, неподнесување**).

Кај македонските фигуративни единици со мушичка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- поголемиот дел единици се со негативна референтна вредност (вкупно **2** или **66,67** %). Негативни се следните признаци: **налудничавост** и **досадување, неподнесување**.

- со позитивна вредност е само **1** единица или **33,33** %. Позитивен е признакот **мирно, кротко суштество**.

Мушичката значи се јавува во поголемиот дел со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

Македонските фигуративни единици со "Мушичка" се засновани врз **2** стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 3 единици прва по бројност

е метафората со **2** единици (**66,67** %), на второ место е компарацијата (**1** единица или **33,33** %).

### 2. 27. СРАМНА ВОШКА

**§ 381.** Срамната вошка го дели дваесет и шестото место, заедно со мушичката, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**8** единици со фигуративно значење или **0,76** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус срамната вошка го дели дваесет и шестото место, заедно со светулката, термитот и филоксерата, по бројот на јавувања (**1** единица или **0,25** %).

За срамната вошка нема податоци во речниците на симболи.

### А. Срамната вошка во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 382.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **1** единица и со **12,5** % се наоѓа на второ место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **1** особина: **големина**.

Особината **големина** симболизира **невоспитано дете**: (1) Ⓕ **morpion (Espèce de morpion! Vous n'êtes qu'un petit morpion!)** = «jeune enfant» (*Caradec*); «espèce de gamin mal élevé; Vous nêtes qu'un galopin! Se dit pour le remettre à sa place à un jeune blouson noir» (*Edouard*).



**§ 383.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ** е застапен со **7** единици или со **87,5** % се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **1** особина: **исхрана**. Како паразит кој живее кај човечките гениталии, срамната вошка послужила за формирање на две метонимии, едната анатомска фразема која означува **влакна на пубисот**: (2) Ⓕ **repaire de morpions** = «poils de pubis» (*Dictionnaire érotique*), а другата **погрда за стара жена**: (3) Ⓕ **vieille forest de morpions** = «injure à une vieille femme» (*Rolland, t. 12, 174: XVII s.)*.

Особината **исхрана** е застапена и во **1** единица која симболизира **надменост, надуеност**: (4) Ⓕ **Il est fier (il se redresse) comme un morpion sur les c... d'un garde-champêtre** (*Rolland, t. 12, 174: Aisne)*. Споредбата е

доста необична но потсетува на фраземата со вошка: **fier comme un pou (sur son fumier)**.

Улогата на срамната вошка како **паразит** ја среќаваме во следните шеги: (5) Ⓕ **Quelle difference y a-t-il entre un morpion et un politicien? Y'en a pas, car tous deux adhèrent aux parties!** (*Encyclopédie du rire, 180)*,

(6) Ⓕ **Un gars est en train de faire la queue devant un cinéma. Tout d'un coup, il voit un petit morpion qui se balade sur sa chemise. Furieux, il l'attrape et le fait glisser dans sa braguette en bougonnant:**

**- A la queue, comme les autres!** (*Nègre: Dic. des hist. drôles, 1311)*,

(7) Ⓕ **Dans un supermarché, un vendeur répond à une cliente:**

**- Et bien, non. J'en ai plus depuis le mois dernier!**

**Mais le gérant, qui passait par là, se met dans une colère noire. Il engueule l'employé comme du poisson pourri:**

**- Vous êtes foutu? la porte, mon pavre ami! Je vous répète cinquante fois que nous avions toujours ce que demandent les clients. Et si nous ne l'avons pas en rayon, on le fait venir pour le lendemain.**

**Et changeant complètement de visage, il se tourne vers la dame et lui dit avec une exquise gentillesse:**

**- Veuillez m'excuser... Nous sommes là pour vous fournir tout ce que vous désirez. Vous allez me laisser votre adresse et on vous livrera l'article demain matin!**

**Du coup la bonne femme est complètement estomaquée. Elle bredouille son nom et son adresse. Et elle part à reculons...**

**Alors le gérant se retourne vers le vendeur et il braille:**

**- Et bien? Ne restez pas la bouche ouverte comme un imbécile. Dites-moi au moins ce qu'elle vous a demandé...**

**Et le gars balbutie en devenant tout rouge:**

**- Euh... C'est ma voisine de pallier... Elle voulait savoir si j'avais encore des morpions...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 1476)*,

(8) Ⓕ **Un psychiatre soigne un malade mental. Il dessine un arbre sur une feuille de papier et il demande:**

**- A quoi ça vous fait penser?**

**- Ben, dit le gars, ça me fait penser à une jolie fille blonde toute nue dans la campagne!**

**Le psychiatre toussote deux ou trois fois. Il se met à dessiner une maison sur une autre feuille de papier et il demande à son patient:**

**- Et ça, à quoi ça vous fait penser?**

**- Je vois une fille blonde à poil, fait le gars. Elle est cachée là-dedans et elle m'attend!**

**Le psychiatre fronce le sourcil. Il dessine une voiture et il dit:**

**- Et là, qu'est-ce que vous voyez?**

**- C'est une bagnole avec une belle fille blonde à poil assise dessus et je me la fais!**

**Alors en désespoir de cause, le psychiatre dessine un point, juste un point noir. Et le gars s'exclame:**

**- Ça, c'est un morpion, mais je vous vois venir... N'essayez pas de me faire coucher avec cette fille!** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 2004*)

### б. Семантички признаци

**§ 384.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 8) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СРАМНА ВОШКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **невоспитано дете** (**1** единица под реден број 1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИСХРАНА" симболизира: **влакна на пубисот** (2), **погрда за стара жена** (3), **надменост, надуеност** (4) и **паразит** (вкупно **4** единици под броевите: 5, 6, 7, и 8). Значи вкупно **7** единици се со симболика која потекнува од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ".

Срамната вошка во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како суштество** (**паразит**), **како човечко тело** (**влакна на пубисот**, **погрда за стара жена**), **како човечко однесување** (**невоспитано дете**, **надменост, надуеност**).

**§ 385.** Кај француските фигуративни единици со срамна вошка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **8** единици се со негативна референтна вредност што значи дека се негативни и петте признаци.

Срамната вошка значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 386.** Француските фигуративни единици со "СРАМНА ВОШКА" се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 8 единици први по бројност се единиците со конкретно значење (вкупно **4** единици или **50 %**), на второ место е метонимијата со **2** единици (**25 %**) и третото место го делат компарацијата и метафората со по **1** единица (**12,5 %**).

### Б. Срамната вошка во македонскиот јазик

**§ 387.** Срамната вошка во македонскиот корпус е застапена само во **1** единица со фигуративно значење и тоа преку нејзиниот признак **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ**. Особината **исхрана со човечка крв** симболизира **упикувач, полтрон**: (1) Ⓜ пицајзла = «човек кој се упикува, се лепи кај што има корист».

Горната лексема по своето значење припаѓа на категоријата **човечко однесување**, таа има негативна референтна вредност и се заснова на метафората.

## 2. 28. ЛЕБАРКА

**§ 388.** Лебарката се наоѓа на дваесет и осмото место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**6** единици со фигуративно значење или **0,57 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус лебарката го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, молецот и божјата бубалка, по бројот на јавувања (**4** единици или **0,98 %**).

За лебарката нема никакви податоци во речниците на симболи.

### А. Лебарката во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 389**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **4** единици и со **66,67 %** се наоѓа на прво место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **2** особини: **изглед** и **боја**.

Особината **изглед** ја среќаваме во еден виц во кој се користи сличноста на лебарката со црните маслинки при што се става гостинот во ситуација да лапне лебарка:

(1) Ⓕ **- Garçon, demande un client dans un restaurant. Elles sont superbes, mais j'ignorais qu'elles avaient des pattes!**

**- Mais, s'étonne le serveur, elles n'ont pas de pattes, mes olives noires!**

**- Ah bon, fait le client. Alors, j'ai dû avaler un cafard!** (*Dictionnaire du rire, 323)*.

Особината **боја** ја среќаваме во една фраземa која означува **потиштеност, црни мисли**: (2) Ⓕ **avoir le cafard** = «tristesse; idées noires, bourdon» (*Caradec)*. Изразот се појавил кај француските војници во Северна Африка кон крајот на 19 век и најпрвин **cafard** означувал фикс идеја а дури подоцна и црни мисли при што се создале и други изрази од истото поле: **ordre du cafard** = «catégorie des spleenétiques» и **coup de cafard** = «coup de tête, acte irraisonné inspiré par le spleen» (*Esnault)*. Еве што вели Есно за неговата етимологија: «étym. d'abord syn. de "hanneton", idée fixe, le terme se spécialise, la blatte étant un insecte noir» (*Esnault)*.



Оваа фразема ја среќаваме во два вица во кои се разградува фигуративното значење на фраземата а комичноста се гради преку продолжување врз првата, основна изотопија на синтагмата чие значење станува апсурдно:

(3) Ⓕ **Un droguiste acueille un client:**

**- Et pour monsieur?**

**- Je voudrais de l'insecticide.**

**- Mais certainement. C'est pour les moustiques ou pour les mites?**

- **Oh, c'est pour moi.**

- **Pour vous?**

- **Oui, j'ai le cafard.** (*Dictionnaire du rire, 8)*,

(4) Ⓕ **Un brave curé de campagne ramasse un cafard dans sa cuisine et tout peiné de le voir malheureux, il essaie de le consoler:**

- **Evidemment, tu es noir, ce n'est pas drôle. Mais moi aussi. Il n'y a pas de quoi se désespérer! Dis-moi ce qui te chagrine...**

**Et le cafard lui répond, l'oeil triste:**

- **J'ai l'homme ...** (*Nègre: Dict. des hist. drôles, 424)*

**§ 390.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку една особина: **пребарување**. Лебарката ја среќаваме во една единица која означува **поткажувач, кодош**: (5) Ⓕ **cafard** = «délateur, mouchard. étym. Le délateur, ou le simple indiscret qui s'intéresse à la conduite d'autrui est dite "fouillemerde", d'un des noms populaires du cafard, insecte bousier» (*Esnault)*. Од именката е изведен и глаголот **cafarder** = «vi., v.t. 1. dénoncer en secret (Colég., 1844) 2. favoriser (Saint Cyr, 1879) **cafarder les cadres** = flatter les instructeurs (ib., 1893). Etym. les sens 1 et 2 sont liés par la notion, à double face, d'empressement secret» (*Esnault)*.

**§ 391**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ** е претставен преку една особина: **однесување меѓу човекот и лебарката**. Човекот имено чувствува големо згрозување во однос на лебарката што се гледа од вицот за пациентот кој, чувствувајќи одвратност кон некои инсекти (лебарката, пајакот, скорпијата и тавтабитата), му ја пренесува истата и на психијатарот кај кого дошол на консултации (сп. ја единицата под број 20 кај примерите со тавтабита во францускиот јазик).

### б. Семантички признаци

**§ 392.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 6) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ЛЕБАРКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ИЗГЛЕД" симболизира **одвратно суштество** (**1** единица под реден број 1). Особината "БОЈА" симболизира **потиштеност, црни мисли** (вкупно **3** единици под броевите: 2, 3 и 4).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ПРЕБАРУВАЊЕ" симболизира: **поткажувач, кодош** (5).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И ЛЕБАРКАТА" симболизира **одвратно суштество** (6).

Лебарката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како суштество** (**одвратно суштество**), **како човечко однесување** (**потиштеност, црни мисли**, **поткажувач, кодош**).

**§ 393.** Кај француските фигуративни единици со лебарка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите **6** единици се со негативна референтна вредност што значи дека се негативни и трите признаци.

Лебарката значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

**§ 394.** Француските фигуративни единици со "Лебарка" се засновани врз **4** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 6 единици првото место го делат метафората и единиците со конкретно значење (по **2** единици или **33,33** %) и третото место го делат персонификацијата и играта на зборови со по **1** единица или **16,66** %.

## Б. Лебарката во македонскиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 395**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **3** единици и со **75** % се наоѓа на прво место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку **3** особини: **исхрана**, **отпорност на радијација** и **однесување според некои појави**.

Признакот **исхрана** е застапен во **1** виц кој го искористува начинот на исхрана на лебарките:

(1) Ⓜ Ручаат две лебарки во градската канализација. Едната ги донесува првите вести за новоотворениот ресторан во соседството:

- Според сите извештаи - вели - фрижидерот е совршено чист, подот блеска како измазнета платина, во ѕидовите нема ниту

најмало дупче или пукнатина, а целиот таван е од хром. И - се разбира - никаде ниту трошка храна!

- Те молам ја запира пријателката - немој, барем сега, додека јадам! (Н. Македонија, 10.11.1986).

Особината **отпорност на радијација** е застапена во едно предупредување до човештвото да не се случи да изумрат сите живи суштества од атомска радијација освен лебарките кои се отпорни на големи количества на радијација: (2) Ⓜ Да не останат само лебарките! (*Н. Македонија, 8.08.1986)*

Особината **однесување според некои појави** е застапена во **1** верување кое предвидува дека доколку се меси леб на 24 јуни или пак се отвораат ноќвите на тој ден ќе се намножеле многу лебарки: (3) Ⓜ Во текот на еден летен ден во годината (не паметам добро кој, а ми се чини дека е истиот ден, 24 јуни, или пак друг кој и да е) жените ниту месат леб, ниту пак ги отвораат ноќвите од претпазување од лебни молци - лебарки, наречени, и веруваат дека кој би се осмелил во тој ден да меси леб или барем да ги отвори ноќвите ќе му биле полни со споменатите гадинки. А други пак, истото претпазување го прават, поради тоа што веруваат дека, ако некој го престапи ова, неговиот леб однатре ќе бил сѐ крв. (*Шапкарев: Верувања, 28 забелешка а)*.

**§ 396**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ** е претставен од **1** особина: **однесување меѓу човекот и лебарката**. Имено, лебарката за човекот е одвратно суштество и тој се обидува на разни начини да се отараси од неа. Токму тој однос на човекот кон лебарката се користи во следната хумористична забелешка во која се среќава и особината **начин на исхрана**: (4) Ⓜ Ако овие нови цени на лебот не ги уништат лебарките во нашите станови, јас навистина поефикасно средство не гледам. = «цената на лебот е толку голема што немајќи доволно пари, луѓето нема да купуваат леб па според тоа и лебарките не ќе можат да опстанат» (*Вечер, 10.08.1987*).

### б. Семантички признаци

**§ 397**. Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 4) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ЛЕБАРКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **3** особини. Особината "ИСХРАНА" е застапена во единица која симболизира: **чистотија** (1). Особината "ОТПОРНОСТ НА РАДИЈАЦИЈА" е

застапена во единица која симболизира **човечка неразумност** (2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" е претаставена во едно **верување за заштита од лебарки** (3).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И ЛЕБАРКАТА" симболизира **одвратно суштество** (4).

Лебарката во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како суштество** (**одвратно суштество**), **како човечко однесување** (**чистотија, човечка неразумност**) и **како верување за** (**заштита од лебарки**).

**§ 398.** Кај македонските фигуративни единици со лебарка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност: **3** единици се со негативна референтна вредност и **1** единица е со неодредена референтна вредност. Лебарката значи се јавува во поголемиот дел со негативна референтна вредност во македонскиот корпус.

**§ 399.** Македонските фигуративни единици со лебарка се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 4 единици на прво место се единиците со конкретно значење (**2** единици или **50 %**), а второто место го делат персонификацијата и аналогијата со по **1** единица или **25 %**.

## 2. 29. КОЊОШТИП

**§ 400.** Коњоштипот (други називи за него се: "попово прасе" и "грижд" според *РМЈ*) се наоѓа на дваесет и деветто место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**5** единици со фигуративно значење или **0,47 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со коњоштип.

Коњоштипот е инаку штетен инсект за растенијата, со оглед на тоа што тој копа ходници во земјата и се храни најчесто со корења, и тој спаѓа во редот на правокрилци (заедно со штурците и скакулците) (**orthoptera**). [91]

За коњоштипот нема податоци во речниците на симболи.

---

91 Еве што вели Ролан за неговото име: *"La courtilière remue beaucoup de terre et cause ainsi beaucoup de dégâts dans les courtils (=jardins)"*, Rolland, t. 3, 295, фуснота бр. 4.

## А. Коњоштипот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 401**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **2** единици и со **40** % се наоѓа на второ место меѓу две групи признаци. Овој признак е претставен преку особината **однесување според времето** која го претставува коњоштипот како добар претскажувач на **дожд**: (1) Ⓕ **Quand on voit la courtilière quitter sa galerie, on prévoit l'arrivée de la pluie** (*Dictons des bêtes)* и на **студена зима**: (2) Ⓕ **L'hiver sera rude si, dès l'automne, la courtilière s'enfonce profondément dans la terre** (*Dictons des bêtes: Belgique)*.

**§ 402**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И КОЊОШТИПОТ** е застапен во **3** единици и со **60** % се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку односот на човекот кон коњоштипот. Имено, познавајќи ја штетноста на коњоштипот врз растителните култури, не изненадуваат и следните верувања кои советуваат да се убива коњоштипот:

(3) Ⓕ **Quand on voit une courtilière dans les champs, elle arrête quatre boeufs, c.-à.-d. qu'on arrête la charrue pour la tuer** (*Rolland, t. 13, 114: Fr.-Comté*), (4) Ⓕ **Dans une vigne, il faut lever cept fois son crochet pour faire passer la courtilière; et, dans un champ, on doit arrêter sept fois sa charrue pour la tuer** (*Rolland, t. 13, 114: Fr.-Comté)*, (5) Ⓕ **Une diligence de sept chevaux doit s'arrêter pour tuer un té** (*Rolland, t. 13, 114: Fr.Comté*).



### б. Семантички признаци

**§ 403.** Коњоштипот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како предзнак за** (**дожд**, **студена зима**), **како верување за** (**требење на коњоштипот поради неговата штетност**). Што се однесува до референтната вредност сите пет единици се со негативна референтна вредност. Француските фигуративни единици со коњоштип се засновани врз **1** стилска фигура: аналогија.

## 2. 30. РАСТИТЕЛНА ВОШКА

**§ 404.** Растителната вошка се наоѓа на триесетто место, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**4** единици со фигуративно значење или **0,38 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус не се среќава ниедна единица со фигуративно значење на растителната вошка.

### А. Растителната вошка во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 405.** Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е застапен во **1** единица и со **25 %** го дели второто место меѓу три групи признаци. Овој признак е претставен преку **1** особина: **големина**. Растителните вошки се инсекти од само неколку милиметри па затоа тие симболизираат **мало дете**: (1) Ⓕ **puceron** = «fam. enfant très petit» (*Petit Robert*).

**§ 406**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во **2** единици и со **50 %** се наоѓа на прво место. Овој признак е претставен преку **2** особини: **однесување според времето** и **однесување според други појави**.

Едно претскажување за однесувањето на растителните вошки вели дека, доколку врне на први август тие ќе ги населат во голем број лешниците: (2) Ⓕ **Lorsqu'il pleut au 1er août, les noisettes sont piquées de poux** = (Montreynaud, 603).



Една друга предвидувачка паремија предочува дека годината ќе биде бериќетна со хмељ доколку има многу растителни вошки: (3) Ⓕ **Année de pucerons, année de houblon** = «il semble que les conditions climatiques favorables au puceron le soient aussi au houblon» (*Dictons des bêtes)*.

И во двете верувања се јавува бројноста на растителните вошки која се должи на фактот што тие можат сами без оплодување да раѓаат ларви по пат на партегонеза и да се намножат во огромен број за многу кус период.

**§ 407.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ РАСТИТЕЛНАТА ВОШКА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ** е застапен во **1** единица во која како парник на растителната вошка се јавува птицата. Ситуацијата во која птицата слетува на трендафилот да лови растителни вошки го инспирирала Жил Ренар да го напише следниот афоризам кој ја символизира

**човечката користољубивост**: (4) Ⓕ **Ce n'est point parce qu'il y a une rose sur le rosier que l'oiseau s'y pose: c'est parce qu'il y a des pucerons** (*Dictionnaire des citations: Jules Renard*).

### б. Семантички признаци

**§ 408.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 4) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "РАСТИТЕЛНА ВОШКА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **1** особина. Особината "ГОЛЕМИНА" симболизира **мало дете** (1).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но временските прилики на први август (дожд) го предвидуваат однесувањето на растителната вошка (**напаѓање на лешниците**) (2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ДРУГИ ПОЈАВИ" предвидува дека од однесувањето на растителните вошки (нивниот голем број) ќе зависи и **жетвата на хмељот** (3).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ РАСТИТЕЛНАТА ВОШКА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" е претставена преку **1** единица која симболизира **човечка користољубивост** (4).

Растителната вошка во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**мало дете**), **како човечко однесување** (**човечка користољубивост**), **како предзнак за** (**напаѓање на лешниците од страна на растителната вошка**, **бериќетна година во хмељ**).

Кај француските фигуративни единици со растителна вошка ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **3** или **75 %**). Негативни се најголем број признаци (вкупно **3**: 2 признаци + 1 предзнак): **мало дете**, (**човечка користољубивост**, **предзнак за напаѓање на лешниците** .

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (**1** единица или **25 %**). Позитивен е само 1 признак: **предзнак за бериќетна година во хмељ**.

Растителната вошка значи се јавува главно со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

Француските фигуративни единици со растителна вошка се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: метафората и аналогијата го делат првото место со по **2** единици (**50** %).

## 2. 31. ЕЛЕНЧЕ

**§ 409**. Еленчето се наоѓа на триесет и првото место по бројот на јавувања, меѓу француските единици со фигуративно значење (вкупно **3** единици или **0,28** %).

Еленчето спаѓа во редот на тврдокрилци и има позитивна симболика во народните верувања. Таков е примерот со ова виетнамско верување: Au Vietnam, pour chasser les mauvais esprits, on fixe un sifflet aux jouets qui portent le nom de cet insecte avant de les lancer dans les airs. (*Dictionnaire des superstitions*).

### А. Еленчето во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

**§ 410**. Во францускиот корпус еленчето се јавува со признакот **однесување меѓу човекот и еленчето**. Во следните три француски верувања еленчето има **доброќудно дејство** и тоа **како заштитник од шуга**: (1) Ⓕ **Celui qui portera suspendu à son cou la tête du cerf-volant sera pendant sept jours garanti de la gale.** (*Dictionnaire des superstitions*), **знак за материјална добивка**: (2) Ⓕ **Si l'on veut avoir de l'argent toute l'année il faut porter constamment dans sa poche une tête de cerf volant.** (*Rolland, t. 3, 328: Châtaudun)*, (3) Ⓕ **Avoir une tête de cerf volant dans sa poche fait gagner à la loterie** (*Rolland, t. 3, 328: Loiret)*.

#### б. Семантички признаци

**§ 411**. Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ЕЛЕНЧЕ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И ЕЛЕНЧЕТО" е претставена преку **1** особина. Особината **предзнак** има доброќудно дејство и тоа **како заштитник од шуга** (1) и **знак за материјална добивка** (единиците под броевите 2 и 3).

Еленчето во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една значенска категорија: **како предзнак за (заштитник од шуга, знак за материјална добивка)**.



Кај француските фигуративни единици со еленче ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност: сите три единици се со позитивна референтна вредност

Француските фигуративни единици со еленче се засновани врз една стилска фигура: аналогијата.

## 2. 32. БУНИШТАРЕЦ

**§ 412.** "Буништарец" е општ назив (фр. "bousier") со кој ја обележуваме групата тврдокрилци кои се хранат со фекалии (копрофагни инсекти се видовите: *Scarabeus*, *Copris*, *Ontophagus*, *Geotrupes*). Буништарецот го дели триесет и првото место, заедно со еленчето, лепешкарот и термитот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**3** единици со фигуративно значење или **0,28 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со буништарец.

За буништарецот во ***Речникот на симболи*** [92] го наоѓаме следното:

Буништарецот во Ирска носи **негативна симболика**. Во циклусот за Алстер една висока личност по име Dubtach Doel Tenga го носи прекарот Dubtach à la langue de bousier затоа што одлично се користи со погрдата, а самиот прекар претставува метафора заснована врз темната боја на инсектот.

Во еден друг запис *Mort des enfants de Tuierann* буништарецот ја подјадува слабината на кралот Nuada кого што три лекари синови на Diancecht (Apollon) доаѓаат да го излечат. Подјадувањето од страна на буништарецот може да се разбере во физичка смисла, како лепра, или пак во морална смисла, како порок. Синовите на келтскиот Аполон се лекари колку на телото толку и на душата.

---

[92] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 146.

## А. Буништарецот во францускиот јазик

### а. Семиолошки признаци

**§ 413.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен од **2** особини: **исхрана** и **однесување според времето**.

Особината **исхрана** го претставува буништарецот во неговата права светлина: како инсект кој се храни со фекалии при исхраната и тоа



преку два синонимни називи кои симболизираат: **човек кој зборува односно се храни со ѓубре**: (1) Ⓕ **bousier** = «ce nom utilisé pour désigner des scarabées coprophages qui vivent dans les excréments de mammifères mériterait un usage injurieux plus répandu. L.-F. Céline chercha à lui rendre justice en en gratifiant J.-P. Sartre, "ce petit bousier". Pour s'assurer que le lecteur allait bien pénétrer sa pensée, il ajoutait à la ligne suivante: "Satanée petite saloperie gavée de merde" (*D'un chateau à l' autre*, 1957) (*Edouard)*, **душкало**: (2) Ⓕ **fouille-merde** = «nom vulgaire des scarabées coprophages et des individus qui ont la manie de rechercher et d'exploiter les scandales cachés. Se dit, par extension (et mauvais esprit) de tout enquêteur» (*Edouard)*.

Особината **однесување според времето** ја среќаваме во едно прêтскажување за **убаво време**: (3) Ⓕ **Les géotrupes se montrent en grand nombre dans la soirée, lorsque le temps est au beau** = «l'entomologiste Jean-Henri Fabre s'est appliqué à étudier ces insectes. En accord avec la tradition populaire, il conclut que *"les géotrupes volant bas le soir, très affairés et rasant la terre, sont signe de beau temps pour le lendemain*» (*Dictons des bêtes)*.

### б. Семантички признаци

**§ 414.** Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "БУНИШТАРЕЦ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **2** особини. Особината "ИСХРАНА" симболизира **човек кој зборува односно се храни со ѓубре** (1), **душкало** (2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД ВРЕМЕТО" не симболизира директно ништо но однесувањето на буништарецот претставува предзнак за **убаво време** (3).

Буништарецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**човек кој зборува односно се храни со ѓубре**, **душкало**), **како предзнак за** (**убаво време**).

Кај француските фигуративни единици со буништарец ја имаме следната состојба во однос на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **2** или **66,66** %). Негативни се најголем број признаци (вкупно **2**): **човек кој зборува односно се храни со ѓубре**, **душкало**.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (**1** единица или **33,33** %). Позитивен е 1 признак: **како предзнак за** (**убаво време**).

Буништарецот значи се јавува главно со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

Француските фигуративни единици со буништарец се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: на прво место се наоѓа метафората со **2** единици (**66,66** %), на второ место е аналогијата со **1** единица (**33,33** %).

## 2. 33. ЛЕПЕШКАР

**§ 415.** Лепешкарот го дели триесет и првото место, заедно со еленчето, буништарецот и термитот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**3** единици со фигуративно значење или **0,28** % од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со лепешкар. Лепешкарот (*Ateuchus sacer* или *Scarabaeus sacer* според класификацијата на Linné) има многу богата симболика во културите на разни народи.

За Египтјаните лепешкарот претставува **цикличен симбол на сонцето** а во истовреме и симбол на **воскреснувањето**. Тој е слика на сонцето кое повторно се раѓа од самото себе: тоа е *Господ кој се враќа.* Во египетското сликарство, лепешкарот ја носи големата сончева топка меѓу своите пипци: како што богот на сонцето се враќа откај темнината така и лепешкарот треба да се возобнови преку своето распаѓање; или пак тој тркала огнена топка која го содржи неговото семе. Така лепешкарот го симболизира сончевиот циклус на денот и ноќта. Во египетското писмо, фигурата на лепешкар со испружени пипци го претставува глаголот **kheper** кој означува нешто како: «доаѓа на свет

обликувајќи се во одредена форма». Во Египет лепешкарот се носел и како амајлија а на болните од треска свештениците им врзувале лепешкар на левата рака.

Лепешкарот се употребувал и во една друга специфична ситуација: во моментот на смртта. Со оглед на тоа што срцето се сметало како суд на свеста на умрениот, тоа одлучувало за спасот или осудата на умрениот. Така, на умрениот му ставале лепешкар на срцето со цел да се спречи неговото криво сведочење.



И во кинеската традиција лепешкарот претставувал инсект кој се раѓа од топката што ја тркала позади себе, а за новосоздадениот живот се сметало дека произлегува од постојаниот напор на концентрација на инсектот. Според тоа, се верувало и дека со духовна концентрација може да се создаде, во божјото срце, зачеток на бесмртноста. Таоистите ја сметале активноста на лепешкарот како пример за наизглед невешта вештина, за наизглед несовршено совршенство за кои зборува Лао-це и кои претставуваат критериуми на Мудроста. [93]

## A. Лепешкарот во францускиот јазик

### a. Семиолошки признаци

**§ 416**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **2** особини: **градба** и **како животно**. Оваа особина ја среќаваме во еден виц во кој комичниот ефект се заснова врз забуната меѓу граматичкиот род и полот на инсектот. Ова е можно врз основа на двозначноста на членот кој може да означува дека именката (нејзината немаркирана форма) е од тој и тој род или пак дека се работи за машки односно за женски инсект кои се разликуваат според градбата на телото:

(1) Ⓕ **Deux adolescents déjeunent sur l'herbe.**

**- Regarde, Frédéric, s'écrie la jeune fille, une scarabée.**

**- Non, reprend avec indulgence le garçon, c'est "un" scarabée.**

**- Eh bien, toi, alors, on peut dire que tu as une bonne vue?** (*L'humour des animaux, 118)*.

---

[93] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 851 i J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux,*** A. Michel, Paris, 1971, str. 345.

Втората особина е застапена во еден виц што веќе го наведовме кај стоногата и тоа под број 8 во **§ 325**, во кој лепешкарот се јавува како обичен статист-жител на едно скапано дрво за разлика од стоногата која ја игра главната улога во вицот.

**§ 417.** Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **однесување според некои појави**. Се работи за едно верување според кое оној што носи амајлија од лепешкар се наоѓа во сферата на **доброќудни влијанија на сонцето**: (2) Ⓕ **Celui qui en porte un scarabée sur une bague, en amulette ou en broche, se place sous l'influence bénéfique du soleil.** (*Dictionnaire des superstitions)*.

### б. Семантички признаци

**§ 418**. Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ЛЕПЕШКАР", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" е претставена преку **2** особини. Особината "ГРАДБА" служи за **градење виц** (единицата под број 1). Особината "КАКО ЖИВОТНО" служи исто така **за градење виц** (единицата под број 8 во § 321).

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" е застапена во 1 верување за **доброќудното влијание на амајлијата-лепешкар** (3). Лепешкарот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како верување за** (**доброќудното влијание на амајлијата-лепешкар**), **како основа за** (**градење вицеви**).

Кај француските фигуративни единици со лепешкар ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со неодредена референтна вредност (вкупно **2** или **66,66** %). Неодредени се најголем број признаци (вкупно **2**): «ГРАДБА» и «КАКО ЖИВОТНО».

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (**1** единица или **33,33** %). Позитивен е 1 признак: **предзнак за доброќудното влијание на амајлијата-лепешкар**.

Лепешкарот значи се јавува главно со неодредена референтна вредност во францускиот корпус.

Француските фигуративни единици со лепешкар се засновани врз **3** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење.

Нивната застапеност е следната: првото место го делат единиците со конкретно значење, персонификацијата и аналогијата со по **1** единица (**33,33** %).

## 2. 34. ТЕРМИТ

**§ 419.** Термитот го дели триесет и првото место, заедно со еленчето, бунипттарецот и лепешкарот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**3** единици со фигуративно значење или **0,28 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус термитот го дели дваесет и шестото место, заедно со светулката, срамната вошка и филоксерата, со по **1** единица (**0,25 %**). За термитот во речниците на симболи наоѓаме: [94]

Термитот е симбол на **бавно и подмолно уништување**. Термитот е таков и во реалнос0та, се разбира од гледна точка на луѓето.

Во Индија, се смета дека земјата на термитиникот поседува заштитничка моќ.

Кај Виетнамците кои живеат во јужните планински предели термитникот понекогаш се јавува и како пребивалиште на врховниот дух Ndu кој е заштитник на жетвите. Термитникот значи претставува залог за богатство. Односите на термитникот со основните елементи се потврдуваат и во Индија каде што постои тесна врска меѓу термитникот и змијата со седум глави nâga; а можеби и на тоа се должи и фактот што во Камбоџа дождот се повикува со прободување на стап во некој термитник.



Во космогониската и религиозната мисла на Догоните и на Бамбарите термитникот зазема многу значајно место. Во митовите за постанокот на светот термитникот претставува најпрвин клиторис на земјата кој е исправен кон небото а со тоа се нарушува и првото спојување меѓу небото и земјата. Тој клиторис го претставува машкиот пол на жената и затоа треба да биде обрежан. Тој е исто така симбол на единечното кое е исправено и кое се противи на одреден начин на создавањето, кое пак наполно е управувано од принципот на двојство или пак на близнаштво. Ова сфаќање за термитникот како симбол на **поединечната и таинствена моќ** е причина и за називот што им се дава на многу ретките воведеници меѓу Бамбарите кои успеваат да го достигнат

[94] Sp. J. Chevalier & A. Gheerbrant: ***Dictionnaire des symboles,*** Robert Laffont, Paris, 1982, str. 940.

највисокиот степен на духовно усовршување: *оние одзади ѿермиѿ-никоѿ*.

### А. Термитот во францускиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

§ 420. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **исхрана**. Оваа особина го претставува термитот како инсект кој се храни со дрво и им причинува многу штети на луѓето па оттаму тој симболизира **штетник**: (1) Ⓕ **Le diable se fait termite!** = «se dit en constatant les ravages causés par un individu satanique dans notre entourage» (*Edouard)*, (2) Ⓕ **travail de termite** = «*fig.* travail de destruction lent et caché» (*Petit Robert)*,

(3) Ⓕ **Un homme rentre chez lui et découvre sa femme toute nue. Il fonce vers le placard. Personne! Il rentre dans la salle de bains. Il découvre un autre homme dans le plus simple appareil en train de taper dans ses mains et de hurler.**

**- Sales bêtes, sales bêtes...**

**- Qu'est-ce que vous faites là, qui êtes-vous? lance le mari trompé.**

**- Je suis envoyé par la municipalité pour procéder à la désinfection de l'immeuble. Le quartier se trouve infecté de termites!**

**- Et qu'est-ce que vous faites tout nu, invective l'époux hors de lui.**

**L'amant se baisse, regarde ses jambes et fait:**

**- Ah! les sales bêtes, elles ont déjà bouffé tous mes vêtements!** (*Dictionnaire du rire, 103)*

#### б. Семантички признаци

§ 421. Анализирајќи ги значењата на француските фигуративни единици (вкупно 3) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "ТЕРМИТ", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **1** особина. Особината "ИСХРАНА" симболизира **штетник** (1, 2 и 3).

Термитот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со следната значенска категорија: **како човечко однесување** (**штетник**).

Кај француските фигуративни единици со термит ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- сите три единици кои се засноваат врз единствениот признак **штетник** се со негативна референтна вредност.

Термитот значи се јавува исклучиво со негативна референтна вредност во францускиот корпус.

Француските фигуративни единици со термит се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: на прво место се наоѓа метафората со **2** единици (**66,66** %), на второ место се единиците со конкретно значење (**1** единица или **33,33** %).

### Б. Термитот во македонскиот јазик

**§ 422**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **исхрана**. Како и во францускиот јазик оваа особина го претставува термитот како инсект кој се храни изобилно но овдека симболиката останува на ниво на исхраната така што термитот симболизира **стрвник**: (1) Ⓜ термит не е рамен некому = «јаде во големи количини». Единицата се заснова на метафора и носи негативна референтна вредност.

## 2. 35. БОГОМОЛЕЦ

**§ 423.** Богомолецот го дели триесет и петтото место, заедно со гробарот, еднодневката, кошнилката, дрозофилот и жужелот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со богомолец.

За богомолецот го наоѓаме следното во речникот на Клебер. [95] Кон богомолецот, како кон едно од најспектакуларните животни во природата, луѓето негуваат чувства на страв и почит.

Чувство на страв кое е предизвикано од монструозниот изглед на неговата глава. Според универзалното народно верување богомолецот има урокливи очи. Ова се должи можеби на фактот што го наведува ентомологот Fabre дека од сите инсекти само богомолецот може да го насочува својот поглед. Клебер го цитира и Кајоа според кого *"Самото*

[95] Sp. J.-P. Clébert: ***Bestiaire fabuleux***, A. Michel, Paris, 1971, str. 250

*неговото име* **mantis** *кое значи пророчица е индикативно. Неговата појава означу вала глад, а неговата злокобна боја несреќа на сите животни што тој ги здогледува. И навистина Аристарх пренесува дека му се припишувала урокливост: неговиот поглед бил причинител за несреќата на оној кого тој го фиксира. Во Рим, неговата магична моќ била надалеку позната: ако се разболел некој му се велело: «богомолецот те загледал»".*

И чувство на почит исто така кое е предизвикано од држењето на богомолецот: изгледа како да се моли а неговите подигнати пипци наликуваат на споени раце. А и неговиот назив на италијански, германски, португалски и окситански јазик (кој е сличен на македонскиот назив со таа разлика што зборовите во сложенката се подредени во обратен ред: prie-Dieu) тоа го докажува.



Во некои романски легенди држењето на богомолецет се објаснува како држење на покаен грешник, кој со своите пипци се обидува да го скрие своето лице.

Меѓутоа, далеку најинтересно за богомолците е тоа што женката го прождира мажјакот по или за време на полниот чин. Се случува дури таа да го обезглави мажјакот и пред самиот чин, така што за време на чинот ја користи сексуалната сила на нерватурата на мажјакот за да го докрајчи по самиот чин. Женката значи го прождира мажјакот и преку својот полов орган и преку устата. Устата на женката пак е вооружена со остри заби па оттаму доаѓа и сликата на назабена вагина што ја "поседуваат" посесивните жени кои ги кастрираат мажите. Ова нè води до сликата на "отровна девица" која симболизира опасност за мажот при дефлорирање на девојката, верување кое било основа за прочуеното право на прва брачна ноќ (на фр. le droit de cuissage) што го имал властелинот врз своите поданици. Со тоа право поданикот му го препуштал правото за дефлорирање на властелинот со оглед на тоа дека оној првиот можел да биде затруен од девицата додека властелинот како симбол на Господ Бог не можел да биде затруен.

### А. Богомолецот во францускиот јазик

**§ 424**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **3** особини: **сексуална активност**, **исхрана** и **однесување според некои појави**.

Особините **сексуална активност** и **исхрана** заедно го претставуваат богомолецот како инсект кај кого женката по полниот однос го лапнува

мажјакот. Според тоа називот на инсектот кој е од женски род во францускиот јазик симболизира **посесивна жена или кастрирачка мајка**: (1) Ⓕ **mante religieuse (Mais c'est une vraie mante religieuse!** = «s'emploie aussi bien pour désigner une épouse possessive ou une mère castratrice» (*Edouard)*.

Особината **однесување според некои појави** нѝ донесува едно верување според кое подигнатите раце на богомолецот **им го покажуваат патот на залутаните**: (2) Ⓕ **Les "mains jointes" de la mante indiquent aux promeneurs égarés la direction qu'ils doivent prendre pour retrouver leur route.** (*Dictionnaire des superstitions)*.

Богомолецот во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**посесивна жена или кастрирачка мајка**), **како предзнак за** (**покажување пат на залутани**).

Што се однесува до референтната вредност, едната единица е со негативна додека другата носи позитивна вредност. Француските фигуративни единици со богомолец се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Од вкупно 2 единици метафората и аналогијата се застапени во по **1** единица.

## 2. 36. ГРОБАР

**§ 425.** Гробарот го дели триесет и петтото место, заедно со богомолецот, еднодневката, кошнилката, дрозофилот и жужелот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со гробар.

За гробарот нема податоци во речниците на симболи.

### А. Гробарот во францускиот јазик

**§ 426**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **исхрана**. Оваа особина го претставува гробарот како инсект кој се храни со мрши од животни. Откако ќе ја намирисаат мршата гробарите се собираат во голем број и сите заедно со вешто копање ја закопуваат мршата а потоа женката ги полага таму јајцата од каде ќе се развијат ларви кои ќе се хранат директно од мршата. Поради тоа овој инсект симболизира, и преку самиот свој назив, **гробар**: (1) Ⓕ **nécrophore** = «1. insecte coléoptère (silphidés) qui enfouit des charognes, des cadavres de taupe,

de souris ... sur lesquels il pond ses oeufs 2. (après 1850) *plais. vx.* porteur de morts, employé des pompes funèbres» (*Grand Robert)*.

Покрај гробарот постои уште еден сличен инсект кој живее врз мрши и тој симболизира **лекар**: (2) Ⓕ **nécrobie** = «2. petit insecte coléoptère (cléridés) vivant sur les matières en décomposition.-par métaph. Morticole, médecin» (*Grand Robert*).



Гробарот (и нему сличните инсекти) во францускиte фигуративни единици влегува исклучиво со следната значенска категорија: **како човечко однесување** (**гробар**, **лекар**).

Што се однесува до референтната вредност, и двете единици се со негативна вредност. Француските фигуративни единици со гробар се засновани врз **1** стилска фигура: метафората.

## 2. 37. ЕДНОДНЕВКА

**§ 427.** Еднодневката го дели триесет и петтото место, заедно со богомолецот, гробарот, кошнилката, дрозофилот и жужелот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со еднодневка.

За еднодневката нема податоци во речниците на симболи.

### А. Еднодневката во францускиот јазик

**§ 428**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **должина на животот**. Оваа особина ја претставува еднодневката како инсект чија возрасна форма живее многу кусо: само неколку часови (називот на македонски јазик претставува превод на научниот термин скован од старогрчки основи **epi** = «pendant», **hêmera** = «jour»). Оттаму, еднодневката симболизира **личност која не може да оствари долготрајни врски**: (1) Ⓕ **éphémère** = «se dit d'une personne incapable de se créer des amitiés durables» (*Edouard)*.

Краткотрајноста на животот на еднодневката ја среќаваме и во еден виц кој го релативизира поимањето на одредени големини, како што е на пример односот меѓу возраста и физичката големина:

(2) Ⓕ **Deux mamans éphémères, ces insectes qui ne vivent qu'une seule journée, au coeur de l'été, se rencontrent:**

**- Votre fils est charmant, dit l'une des deux. Et qu'il est grand! Quel âge a-t-il donc?**

**Et l'autre maman éphémère de répondre:**

**- Trois heures, vingt-quatre minutes et trente six secondes.** (*L'humour des animaux, 120)*.

Еднодневката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко однесување** (**личност која не може да оствари долготрајни врски**), **како суштество** (**со краток живот**).



Што се однесува до референтната вредност, и двете единици се со негативна вредност. Француските фигуративни единици со еднодневка се засновани врз **2** стилски фигури: метафората и персонификацијата се застапени со по **1** единица.

## 2. 38. КОШНИЛКА

**§ 429.** Кошнилката (го користиме францускиот термин во недостиг на наш) го дели триесет и петтото место, заедно со богомолецот, гробарот, еднодневката, дрозофилот и жужелот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со кошнилка.

Кошнилката е инаку штетен инсект за културите и тој спаѓа во редот на еднаквокрилци (**homoptera**), кој заедно со разнокрилците (**heteroptera**) го прават надредот на полукрилци (**hemiptera**).

За кошнилката нема податоци во речниците на симболи.

### А. Кошнилката во францускиот јазик

**§ 430**. Признакот **ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ** е претставен преку **1** особина: **боја на телото**. Преку оваа особина кошнилката се претставува како инсект од кој мексиканските Индијанци добивале супстанца која долго време служела за правење кармин. Оттаму и првобитната

симболика на **луѓе облечени во жива црвена боја**: (1) Ⓕ **De la cochenille** = «gens vestus d'escarlatte, vulg.» (*Oudin*). Во поново време кошнилката симболизира **одреден тип на левичарска активистка**: (2) Ⓕ **cochenille** = «se dit parfois d'une militante d'extrême gauche, un peu masculine, s'employant à convertir de jeunes intellectuelles» (*Edouard*).

Кошнилката во француските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како човечко тело** (**луѓе облечени во живо црвена боја**), **како човечко однесување** (**одреден тип на левичарска активистка**).



Што се однесува до референтната вредност, првата единица е со неодредена референтна вредност додека втората единица носи негативна вредност. Француските фигуративни единици со кошнилка се засновани врз **2** стилски фигури: метонимија и метафора (и обете со по **1** единица).

## 2. 39. ДРОЗОФИЛ

**§ 431.** Дрозофилот го дели триесет и петтото место, заедно со богомолецот, гробарот, еднодневката, кошнилката и жужелот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со дрозофил.

За дрозофилот нема податоци во речниците на симболи.

### А. Дрозофилот во францускиот јазик

**§ 432**. Дрозофилот симболизира **сексуално отворен партнер**: (1) Ⓕ **drosophyle** = «littéralement: qui aime la rosée. Se dit d'une fine mouche qui se prête aux expériences amoureuses les plus diverses» (*Edouard*), «les drosophiles représentent une famille d'environ 700 espèces dont les plus connues sont *La Mouche des fruits* et surtout *La mouche du vinaigre*» (*Dictionnaire des animaux*).

Винската мушичка (*bibio vini* според Linné) (2) Ⓕ **biberon**, како еден посебен вид дрозофил, симболизира **пијаница** = «au figuré, un homme qui aime à boire» (*Rolland, t. 13, 145*).

## 2. 40. ЖУЖЕЛ

**§ 433.** Жужелот го дели триесет и петтото место, заедно со богомолецот, гробарот, еднодневката, кошнилката и дрозофилот, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**2** единици со фигуративно значење или **0,19 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус нема единици со жужел.

За жужелот нема податоци во речниците на симболи.

### А. Жужелот во францускиот јазик

**§ 434**. Интересно е дека во сите верувања што се забележени во врска со него жужелот има позитивна референтна вредност. Тоа доаѓа оттаму што жужелот е многу корисен инсект со оглед на тоа што ги треби штетните гасеници. Така народот веројатно ги создал следните верувања за да го заштити жужелот од уништување:



(1) Ⓕ **L'écrasement du carabe doré provoque des pluies continuelles** (*Dictons des bêtes*), (2) Ⓕ **Celui qui tue un *sargent* est sûr de perdre quelque chose dans la même journée** (*Rolland, t. 3, 324: Eure-et-Loire)*.

## 2. 41. СВИЛЕНА БУБА

**§ 435.** Свилената буба го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус свилената буба го дели дванаесеттото место по бројот на јавувања (**9** единици или **2,21 %** од вкупно 407 единици).

Свилената буба инаку спаѓа во редот на пеперуги **(lepidoptera)** (ноќни) и за неа нема податоци во речниците на симболи.

### А. Свилената буба во францускиот јазик

**§ 436**. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е претставен преку **1** особина: **правење кожурец**. Преку оваа особина свилената буба се претставува

како корисен инсект чија ларва произведува свилен конец за да го изгради кожурецот пред да се преобрази во кукла. Тоа својство на свилената буба го наоѓаме во следната мисла на Иполит Тен:

(1) Ⓕ **On peut considérer l'homme comme un animal d'espèce supérieure qui produit des philosophies et des poèmes à peu près comme les vers à soie font leurs cocons et comme les abeilles font leurs ruches** (*Dictionnaire des citations: Taine*).



Свилената буба во француските фигуративни единици влегува исклучиво со следната значенска категорија: **како суштество** (**корисен инсект**). Референтната вредност на овој признак е позитивна а што се однесува до стилска фигура во единицата е употребена компарација.

### Б. Свилената буба во македонскиот јазик

#### а. Семиолошки признаци

§ 437. Признакот **ОДНЕСУВАЊЕ** е застапен во сите **9** единици и тој е претставен преку **3** особини: **начин на исхрана**, **правење кожурец** и **однесување според некои појави.**

Особината **начин на исхрана** е застапена во **1** гатанка која ги претставува ларвите како се хранат со лисја од белата црница: (1) Ⓜ **Зелено пасат, вода не пијат** = «гатанка за свилена буба» (*Пенушлиски: Пословици*).

Особината **правење кожурец** е застапена исто така во **1** гатанка која има две блиски варијанти: (2) Ⓜ **Ж'лто пате, умрено сос живина уф себе** = «гатанка за копринен кожурок» (*Пенушлиски: Пословици*); Ⓜ **В крпа изведено, на лист израстено, само себеси гроб си напрајло** = «гатанка за копринена бубаљка» (*Каваев: Гатанки, 75*).

Особината **однесување според некои појави** е застапена во **7** единици. Сите тие единици претставуваат верувања врзани за животот и улогата на свилената буба во човековиот живот. Најпрвин ќе ги наведеме верувањата кои се во врска со основната функција на свилените буби: свивање свилен кожурец. Еве едно верување во кое **се забранува изнесувањето надвор на оган или пак на киселина во куќа во којашто има мало дете и свилени буби**:

(3) Ⓜ **Мало дете до 40-от ден не го оставаат да види огон или видело (светлина) надвор од куќата. Истото правило се држи и за леунките. Во**

спротивен случај, велат, им исчезнувало млекото. Забелешка: а) Поради истата причина до 40-от ден никого не му даваат надвор од куќата да изнесе оган или запалена свеќа. б) Тоа правило се спазува и таму каде што се ранат свилени буби, кои ги сметаат како дечиња. в) По заоѓањето на сонцето не даваат да се изнесе надвор киселина (оцет) не само таму каде има малечко, леунка или свилени буби, туку и од никоја куќа; зашто, велат, се расипувала киселината. (*Шапкарев: Верувања, стр. 19: 16*).

Во следното верување **се забранува доаѓање на туѓи луѓе и одржување лична хигиена додека бубите не свијат кожурци**:

(4) Ⓜ Каде се ранат свилени буби, забрането му е на туѓ човек да влезе и да ги види, за да не паднат на зарек. Поради истата причина, во почетокот на заранувањето на бубите, листот што им служи за прва храна, го донесуваат тајно, за да не го види некој и да им завиди та да ги урочи. Кога бубите ќе пораснат и ќе почнат да се качуваат по шумата, за да ги завиткуваат кожурците, домашните луѓе од таа куќа каде се бубите, не си ги соблекуваат облеките кога си легнуваат на спиење, не си го мијат лицето, кога стануваат од спиење, ниту се чешлаат додека да се завиткаат кожурците. Тоа сето го прават за да не би испопаѓале бубите од дабот, како облеките од човековото тело и како што нечистотијата со измивањето се вади од лицето, и со чешлањето од главата. (*Шапкарев: Верувања, стр. 148: 41)*.

Несреќата може да дојде од комшивката која од завист може да украде една буба и да ја преобрази во невеста која, доколку се врати на истото место, ќе делува злокобно на другите буби **бркајќи ги сите кај комшивката**: (5) Ⓜ Некоја жена зависмива, кога ќе му видит на некоја комшивка оти имат арни и многу буби, ќе појдит, та ќе ја украдит една буба и ќе му ја напраит како нова невеста. Ќе му ја набелит и ќе му ја нацрвит и ќе му ја пуштит пак во бубите. Непендек било од тоа и сите буби ќе трештат да бегаат по ѕидои и тавани и сите ќе ја појделе кај комшивката. (*Цепенков: Верувања, 341*).

Еве едно верување според кое **ако се најде тркалест кожурок тој предвидувал дека идната година ќе била бериќетна во буби**: (6) Ⓜ Откога ќе завијат бубите во кожуроко, ќе 'и соберат кожурците и ако излезит некој кожурец тркалес, а не долгманес, тој кожурок кажуал оти ако ранат в година буби, ќе му се стореле многу. (*Цепенков: Верувања, 413*).

Бубите се користеле и во разни баења како што е ова во кое **правта од две столчени буби, кои биле прилепени со главите во еден кожурок, служела за брзо смирување на скарани сопружници**: (7) Ⓜ Да се замилуат маж и жена ако се многу лошо скарани и не живеат. Да најдиш две буби што биле завиени во еден кожурок, ама да бидат глаа со глаа во кожуроко, оти има едни едната со глаата, другата со опашката;

таквите не биле за лек, ами глаа со глаа да биле, тие вршеле работа. Таквие буби глаа со глаа се наоѓаваат у жените што ранат буби и ји точат кожурците да вадат коприна. Штом најде таквие две буби, испечи ји и истолчи ји и со прао на бубите нека го посоли жената мажо кај што спие, али мажо да си посоли жената; и не одело до три дни, ќе се замилеле од мерата надвор. (Као не најдов таквие буби за да 'а посолам жената за да ме милуа, чунки откоа немам пари, ич не ме милуа.) (*Цепенков: Верувања, стр. 272: бајачка бр. 6*).

Во корпусот има и едно толкување на соништа според кое **хранење буби на сон предвидувало смрт**: (8) Ⓜ На сон буби да раниш ќе умри некој (*Китевски: Стале Попов)*.

Последното верување се однесува на самата свила. Тоа потекнува од една легенда која **големата вредност на свилата ја припишува на благословот на Богородица**: (9) Ⓜ Коприната е скапа оти е од устата на Богородица благосоена. (*Китевски: Клетвите во мак. народно творештво* - необјавена докторска дисертација - легенда за настанокот на свилените буби од устата на богородица која плукала црви т.е. свилени буби).

### б. Семантички признаци

**§ 438.** Анализирајќи ги значењата на македонските фигуративни единици (вкупно 9) кои содржат лексеми од лексичко-семантичкото поле "СВИЛЕНА БУБА", доаѓаме до следните заклучоци:

- групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" е претставена преку **3** особини. Особината "ИСХРАНА" служи **за правење гатанка** (1). Особината "ПРАВЕЊЕ КОЖУРЕЦ" исто така служи **за правење гатанка** (2). Особината "ОДНЕСУВАЊЕ СПОРЕД НЕКОИ ПОЈАВИ" донесува повеќе верувања врзани за бубите и тоа во врска со злоќудното дејство врз бубите на: **изнесен оган или киселина надвор од куќата** (3), **доаѓање на туѓи луѓе и одржување лична хигиена** (4), **дотерување на една буба како невеста** (5). Има и верувања во кои се изразува доброќудното дејство врз бубите на: **најден тркалест кожурок** (6) или пак на бубите во **подготвување лек за помирување на скарани сопружници** (7). Да се сонува хранење свилени буби претставува **предзнак за смрт** (8), додека за скапоценоста на свилата се верува дека потекнува од **благословот што Богородица ѝ го дала на свилената буба** (9).

Свилената буба во македонските фигуративни единици влегува исклучиво со една од следните значенски категории: **како верување за**

(**злоќудното дејство врз бубите на одредени појави**, **доброќудното дејство врз (на) бубите на (врз) одредени појави**, **благословеноста на свилената буба од страна на Богородица**), **како предзнак за** (**смрт**), **како основа за** (**правење гатанки**).

**§ 439.** Кај македонските фигуративни единици со свилена буба ја имаме следната состојба во распоредот на референтната вредност:

- најголем број единици се со негативна референтна вредност (вкупно **4** или **44,44** %). Негативен е признакот: **злоќудното дејство врз бубите на одредени појави**. Од четирите единици во кои се остварува овој признак само во една свилената буба се јавува со негативна вредност додека во другите три се работи всушност за негативен контекст во кој таа влегува а не е бубата таа која ја носи негативната референтна вредност.

- на второ место се единиците со позитивна референтна вредност (вкупно **3** или **33,33** %). Позитивни се признаците: **доброќудното дејство врз (на) бубите на (врз) одредени појави** и **благословеноста на свилената буба од страна на Богородица**.

- на трето место се единиците со неодредена референтна вредност (вкупно **2** или **22,22** %). Неодреден е признакот: **како основа за** (**правење гатанки**).

Свилената буба значи се јавува со разни референтни вредности но сепак речиси во сите единици нејзината основна вредност е позитивна во македонскиот корпус.

Големото значење на свилената буба за Македонецот се огледа и во многу поголемиот број на единици (сите верувања) во македонскиот јазик во однос на францускиот.

**§ 440.** Македонските фигуративни единици со "Свилена буба" се засновани врз **2** разни стилски фигури, како различни видови на фигуративно значење. Нивната застапеност е следната: од вкупно 9 единици на прво место е аналогијата со **7** единици (**77,77** %), на второ место е метафората со **2** единици (**22,22** %).

### 2. 42. ЖИТЕН ШТЕТНИК

**§ 441.** Житниот штеник го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09** % од

вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со житен штетник. За житниот штетник нема податоци во речниците на симболи.

### А. Житниот штетник во францускиот јазик



**§ 442**. Житниот штетник спаѓа во фамилијата на сурлаши и тој симболизира **штетник** во една не толку стабилизирана погрда: (1) Ⓕ **charançon** = «riposte à quelqu'un qui nous traite de "Mauvaise graine"» (*Edouard)*.

## 2. 43. ОЛУЈНИК

**§ 443.** Олујникот го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со олујник. За олујникот нема податоци во речниците на симболи.

### А. Олујникот во францускиот јазик

**§ 444**. Како што кажува и самото негово име, овој инсект **претскажува олуја**:

(1) Ⓕ **bête d'orage** = «ce nom populaire donné à un petit insecte de l'ordre des Thysanoptères, dont la dénomination savante est *Trips cerealium*, est un dicton à lui tout seul. L'abaissement de la pression atmosphérique et l'augmentation de l'humidité de l'air, phénomènes caractéristiques du temps orageux, sont des conditions idéales pour le vol de ces insectes.» (*Dictons des bêtes)*.

## 2. 44. КОМПИРОВА ЗЛАТКА

**§ 445.** Компировата златка го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со компирова златка.

За компировата златка нема податоци во речниците на симболи.

### А. Компировата златка во францускиот јазик

**§ 446.** Компировата златка, тој штетен инсект кој во Европа дошол од Америка, симболизирал за време на втората светска војна **германски војници**:



(1) Ⓕ **doryphore** = «insecte au corps convexe dont une seule femelle peut pondre 8 millions d'oeufs. Parasite de divers légumes, il s'attaque surtout à la pomme de terre. (...) Au cours de l'été 1940, sans doute parce que l'invasion des Allemands coïncidait avec celle du *leptinotarsa decemlineata*, insecte destructeur des pommes de terre, on avait quelque temps qualifié les Allemands de *doryphores*, nom commun de ce prédateur.» (*Edouard, 266)*.

## 2. 45. НАВЕТА

**§ 447.** Наветата го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус нема единици со навета и за неа нема податоци во речниците на симболи.

### А. Наветата во францускиот јазик

**§ 448**. Наветата се јавува во една локална поговорка која ги означува **жителите на Бриснили како големи љубовници**: (1) Ⓕ **A Brusnily, ils tuent la navette entre deux nombrils** = «la navette est un insecte qui affectionne la fougère qui croît dans cette région» (*Montreynaud, 1320*).

## 2. 46. ГНИЛЕЦ

**§ 449.** Гнилецот го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици со гнилец и за него нема податоци во речниците на симболи.

### А. Гнилецот во францускиот јазик

**§ 450.** Гнилецот е голем штетник за дрвата во кои копа ходници додека неговото грицкање на дрвото претставува **предзнак за смрт**:

(1) Ⓕ **Quand l'horloge de mort (syn. *vrillette commune*) (lat. *anobium punctatum)* fait entendre dans les boiseries vermoulues, de petits coups secs, c'est un présage de mort** (*Rolland,t.3,343*).

### 2. 47. "МЕЛОЕ"

**§ 451.** Мелоето го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици).

Во македонскиот корпус нема единици и за мелоето нема податоци во речниците на симболи.

#### А. Мелоето во францускиот јазик

**§ 452.** Мелоето се јавува во една изрека со која **децата си играат пазарење со мелоето**, притоа користејќи ја неговата способност да испушта црвеникава течност:

(1) Ⓕ Le meloë (la bête de Saint-Jean) se trouve constamment sur les bruyères ou herbes sèches, dans les terrains sablonneux; il a la priètè de teindre en rouge la goutte d'eau sur laquelle on le dépose; aussi les enfants après l'avoir placé dans la main sur un peu de salive, se mettent-ils à dire: **Petite bête de Saint-Jean, donne-moi de ton rouge, je te donnerai de mon blanc. L'insecte rougit aussitôt la salive et l'enfant croit qu'il accepte le marché.** (*Rolland, t. 3, 344*).

### 2. 48. ШУШУЛАЈКА

**§ 453.** Шушулајката го дели четириесет и првото место, заедно со уште седум инсекти, меѓу инсектите во францускиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,09 %** од вкупно 1056 единици). Во македонскиот корпус нема единици и за шушулајката нема податоци во речниците на симболи.

#### А. Шушулајката во францускиот јазик

**§ 454.** Самиот француски назив отсликува едно верување според кое шушулајката (или фуфулешката) влегува во уво, го дупнува тапанчето и понатаму оди сè  до мозокот. Иако ова верување е неосновано сепак продолжува да живее заедно со името на инсектот:

(1) Ⓕ **On croit que le perce-oreille s'introduit volontiers dans l'oreille de l'homme, soit pour y faire son nid, soit pour lui manger la cervelle, ce qui le fait mourir** (*Rolland, t. 13, 119)*.

## 2. 49. ФИЛОКСЕРА



**§ 455.** Филоксерата го дели дваесет и шестото место, заедно со уште три инсекти, во македонскиот корпус од базата по бројот на јавувања (**1** единица со фигуративно значење или **0,25 %** од вкупно 407 единици). Во францускиот корпус нема единици со филоксера а нема ни податоци во речниците на симболи.



### А. Филоксерата во македонскиот јазик

**§ 456**. Филоксерата или лозовата вошка е риличар кој го напаѓа коренот на виновата лоза предизвикувајќи сушење на стеблото. Оттаму филоксерата симболизира **злочест човек**:

(1) Ⓜ **филоксера** = «*млад. жарг.* опак човек, жена» (*Стефанија*).

*Јазичните структури претставуваат трезор кој ги чува трагите од сите етносемиотички системи на една заедница.*

*«Потсвесното има двојна димензија, индивидуална и колективна : првата се изразува преку нашите соништа, лапсусите, психосоматските нарушувања, преку социјалните, сексуалните и другите однесувања; втората димензија се изразува преку митовите, фолклорот, народната мудрост и длабинските структури на јазикот.»*

P. Guiraud : ***Sémiologie de la sexualité***, стр. 211

## 1. СЕМИОЛОШКА КЛАСИФИКАЦИЈА НА ИНСЕКТИТЕ

Четвртата глава ќе ја посветиме на семиолошката класификација на инсектите. Имено, тука како основа за нивната класификација односно групирање ќе послужат нивните фигуративни значења за разлика од зоолошката класификација каде што за основа се земаат денотативните семи на инсектите. Семиолошката класификација ќе ја спроведеме според бројноста на јавување на одделни инсекти и тоа врз основа на петте семантички категории што ги воспоставивме во третата глава : како предметна стварност, како човечко тело, како човечко однесување, како човечка заедница и како предзнак.

### 1. 1. "Како предметна стварност" - основа за класификација

**§ 456.** Во категоријата "КАКО ПРЕДМЕТНА СТВАРНОСТ" ги сместивме сите оние признаци кои имаат некаков однос со луѓето но кои не припаѓаат на другите четири категории. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија не се премногу (ги има вкупно **23**) и нив можеме да ги подредиме во **3** општи групи од кои првите две се со негативна а третата со позитивна референтна вредност. Во рамките на секоја група ги подвлекуваме оние семантички признаци кои имаат самостоен полнеж а кои можат понекогаш да служат и како заглавија на подгрупи составени од слични семантички признаци. [96]

---

[96] Во ова и во другите поглавја во заграда го даваме видот на инсектот, јазикот и бројот на примери во кои се јавува тој инсект со дадениот семантички признак.

1. **НЕШТО МАЛО** : *НЕШТО МАЛО, ВЛАКНЕСТО И СТРАШНО*: (инсект - фр. 1), *НЕШТО СИТНО*: (вошка - мак. 3), МАЛА И НЕВРЕДНА РАБОТА: (комарец - мак. 1), *НЕДОРАЗВИЕНО, НЕДОВРШЕНО НЕШТО*: (инсект - фр. 2).

По бројот на јавувања оваа група не е голема (вкупно **7** јавувања) како ни по по бројот на видовите (вкупно **3** видови: вошка (3), "инсект" (3) и комарец (1)).

***Малото*** е симболизирано воглавно преку вошката и "инсектот".

2. **НЕШТО НЕДОБРО** : *СКУДНА ИСХРАНА*: ( пеперуга - фр. 1), (штурец - фр. 1), *НЕДОБАР КВАЛИТЕТ*: (бумбар (мед) - фр. 1), *КИНЛИВОСТ, НЕСОЛИДНОСТ НА ОДРЕДЕНА ВРСКА*: (пајак - мак. 1), НЕЖНОСТ, НЕОТПОРНОСТ: (пеперуга - фр. 2), НЕШТО АПСТРАКТНО КОЕ Е НЕСОЛИДНО, НЕИЗДРЖЛИВО И СТОИ НА СТАКЛЕНИ НОЗЕ: (пајак - фр. 4), *ОДВРАТНО СУШТЕСТВО*: (лебарка - фр. 2), (лебарка - мак. 1), *СИРОМАШЕН, БЕДЕН*: (молец - фр. 1), (штурец - фр. 1), СИРОМАШТИЈА: (вошка - фр. 1), (вошка - мак. 2), *НЕПРИЈАТЕН, КОНТИНУИРАН ЗВУК*: (штурец - мак. 1), *ГОЛЕМА НЕСРЕЌА*: (штркол - фр. 1), *НАПУШТЕНИ ПРЕДМЕТИ ИЛИ МЕСТА ИЛИ ОДМИНАТ ВРЕМЕНСКИ ИНТЕРВАЛ*: (пајак - фр. 4), *МНОГУБРОЈНОСТ*: (стонога - фр. 8), (стонога - мак. 3), *УСЛОВЕНОСТ НА ПОЈАВИТЕ*: (штркол - мак. 1).

Оваа група содржи **36** јавувања и **9** видови : стонога (11), пајак (9), пеперуга (3), штурец (3), вошка (3), лебарка (3), штркол (2), молец (1) и бумбар (1).

Во оваа група треба да се истакнат следните работи : ***несолидноста*** е симболизирана преку пајакот и пеперугата, додека ***многубројноста*** е претставена од стоногата.

3. **НЕШТО ДОБРО** : *ПАРИ, БОГАТСТВО*: (вошка - мак. 4), РЕЛАТИВНО БОГАТСТВО: (крлеж - мак. 1), *НЕШТО СЛАТКО, КОРИСНО И ПРИЈАТНО*: (пчела - фр. 33), (пчела - мак. 43), *НЕШТО СОЛИДНО, ИСКЛУЧИТЕЛНО*: (мајски бумбар - фр. 1), ОДЛИЧЕН КВАЛИТЕТ: (молец - мак. 1).

Оваа група содржи **83** јавувања и **5** видови : пчела (76), вошка (4), крлеж (1), мајски бумбар (1)(преку негација), молец (1)(преку негација).

Во оваа група треба да ги истакнеме следните работи: ***парите*** се симболизирани од вошката, додека ***слаткото и корисното*** е претставено од пчелата.

### 1. 2. "Како човечко тело" - основа за класификација

**§ 457.** Во категоријата "КАКО ЧОВЕЧКО ТЕЛО" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечкото тело, на неговите карактеристики и на процесите кои се случуваат во неговото тело без учество на човековите волитивни процеси. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **36** на број и нив можеме да ги подредиме во **9** општи групи :

**1. ВИСИНА**: *МАЛО СУШТЕСТВО*: (мува - фр. 26), (мува - мак. 11), МАЛО И НЕМОЌНО СУШТЕСТВО: (болва - фр. 10), (болва - мак. 5), (мравка - фр. 17), (мравка - мак. 10), (вошка - фр. 1), (вошка - мак. 1), (инсект - фр. 1), (комарец - фр. 1), МАЛО СУШТЕСТВО ИЛИ ДЕТЕ: (мушичка - фр. 1), (растителна вошка - фр. 1), МАЛ И СЛАБ ЧОВЕК: (штурец - фр. 1).

Оваа група содржи **86** јавувања и **8** видови: мува (37), мравка (27), болва (15), вошка (2), инсект (1), комарец (1), мушичка (1), штурец (1), растителна вошка (1).

***Малото суштество*** е претставено преку муవата, болвата и мравката.

**2. ТЕЖИНА**: *ЛЕСНО СУШТЕСТВО*: (пеперуга - фр. 1), СЛАБ, ТЕНОК ЧОВЕК: (инсект - фр. 1), (скакулец - мак. 1), ИСУШЕНА, СТАРА МОМА: (скакулец - фр. 1), ВИСОКА, СУВА И НЕВЕШТА ДЕВОЈКА: (скакулец - мак. 1), *ДЕБЕЛО СУШТЕСТВО*: (светулка - фр. 1), ЗДЕБЕЛЕНОСТ: (скакулец - фр. 1), КРУПНА ЖЕНА: (водно конче - фр. 1), ЧОВЕК СО ТРКАЛЕЗНО ЛИЦЕ: (бумбар - мак. 1).

Оваа група содржи **9** јавувања и **6** видови : скакулец (4), инсект (1), пеперуга (1), водно конче (1), светулка (1) и бумбар (1).

***Леснoто суштество*** е симболизирано преку скакулецот.

***Дебелото суштество*** е овоплотено во бумбарот и во светулката, скакулецот и водното конче (со антифраза кај сите три инсекти).

**3. УБАВИНА**: *ГРДОСТ*: (пеперуга - фр. 6), ГРДО ЛИЦЕ, ПЛАШИЛО: (скорпија - мак. 1), ГРД, НЕПРИБРАН ЧОВЕК: (пчела - мак. 1), ГРДОСТ: (вошка - фр. 1), *УБАВИНА: УБАВА СТАВА, ТЕЛО*: (оса - фр. 1).

Оваа група содржи **10** јавувања и **5** видови : пеперуга (6), скорпија (1), пчела (1), вошка (1) и оса (1).

***Грдото суштество*** е овоплотено во пеперугата (гасеница) и делумно во скорпијата и вошката, додека ***убавата става*** е симболизирана преку осата.

**4. ВОЗРАСТ**: *ОСТАРЕНОСТ*: (молец - фр. 1), ПОГРДА ЗА СТАРА ЖЕНА (срамна вошка - фр. 1).

Оваа група содржи **2** јавувања и **2** вида : молец (1) и срамна вошка (1).

***Староста*** е симболизирана преку молецот.

**5. МИРИС**: *СМРДЕА*: (тавтабита - фр. 1), (мравка - фр. 2).

Оваа група содржи **3** јавувања и **2** вида: мравка (2) и тавтабита (1).

***Смрдеата*** е симболизирана преку мравката и тавтабитата.

**6. ЧИСТОТА**: *ВАЛКАНОСТ*: (вошка - фр. 1), (мува - фр. 5), (мува - мак. 2), НЕЧИСТОТИЈА: (вошка - мак. 2).

Оваа група содржи **10** јавувања и **2** вида : мува (7) и вошка (3).

***Нечистото суштество*** е симболизирано преку мувата и вошката.

**7. ОБЛЕКА**: *ЛУЃЕ ОБЛЕЧЕНИ ВО ЖИВО ЦРВЕНА БОЈА*: (кошнилка - фр. 1), *ЛЕСНО ОБЛЕЧЕНА ЖЕНА*: (божја бубалка - мак. 1).

Оваа група содржи **2** јавувања и **2** вида: божја бубалка (1) и кошнилка (1).

**8. ЗДРАВСТВЕНА СОСТОЈБА НА ТЕЛОТО**: *ГЛАД, ИЗГЛАДНЕТОСТ* : (тавтабита - фр. 1), *ОСТРА, ДЛАБОКА БОЛКА*: (инсект - фр. 1), *ОТРПНАТОСТ И СВРБЕЖ*: (мравка - фр. 4), *НЕПРИЈАТНО ЧУВСТВО, СТРАВ*: (мравка - мак. 1), (инсект - мак. 1), *ЗУЕЊЕ ВО УШИТЕ*: (бумбар - мак. 1), *ГЛАВОБОЛКА ПО ПИЈАНСТВО*: (штурец - фр. 1), *ЌЕЛАВОСТ*: (молец - фр. 1), *ТУБЕРКУЛОЗНОСТ*: (молец - фр. 1), *ЛУПЕЊЕ НА КОЖАТА*: (скрежец - мак. 1).

Оваа група содржи **12** јавувања и **7** видови : мравка (5), молец (2), тавтабита (1), инсект (1), бумбар (1), штурец (1) и скрежец (1).

**9. ДЕЛОВИ ОД ЧОВЕЧКОТО ТЕЛО**: *ДЕЛОВИ ОД ЧОВЕЧКОТО ТЕЛО ИЛИ МАТЕРИИ ШТО ТОА ГИ ИЗЛАЧУВА*: (пчела - фр. 10), (пајак - фр. 6), (пеперуга - фр. 1 (секс.)), (пеперуга - фр. 5), ГУРЕЛКИ: (молец - фр. 1), МАЛИ ОЧИ: (молец - фр. 1), ВЛАКНА НА ПУБИСОТ: (срамна вошка - фр. 1), ПРЕЛИВНА БОЈА НА ОЧИТЕ: (бумбар - мак. 1).

Оваа група содржи **26** јавувања и **6** видови : пчела (10), пајак (6), пеперуга (6), молец (2), срамна вошка (1) и бумбар (1).

***Деловиᴛе од човечкоᴛо ᴛело*** се овоплотени преку пчелата, пајакот и пеперугата.

### 1. 3. "Како човечко однесување" - основа за класификација

**§ 458.** Во категоријата "КАКО ЧОВЕЧКО ОДНЕСУВАЊЕ" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечкото однесување и на процесите кои се случуваат во неговото тело со учество на човековите волитивни процеси. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **152** на број и нив можеме да ги подредиме во **3** општи групи (**физичко**, **психичко** и **говорно однесување**) со забелешка дека голем број признаци не се еднозначни и можат да припаѓаат истовремено на две или три групи. Некои признаци кои имаат доста слично значење се групирани во подгрупи.

#### А. Физичко однесување

**§ 459**. Во групата "ФИЗИЧКО ОДНЕСУВАЊЕ" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечкото физичко однесување и на процесите кои се случуваат во неговото тело со учество на човековите волитивни процеси. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **33** на број и нив можеме да ги подредиме во **6** општи групи :

**1. ИСХРАНУВАЊЕ**: *СТРВНО СУШТЕСТВО*: (мува - фр. 17), (мува - мак. 6), (мравка - мак. 1), (термит - мак. 1).

Оваа подгрупа содржи **25** јавувања и **3** видови: мува (23), мравка (1) и термит (1).

***Сᴛрвноᴛо сушᴛесᴛво*** е симболизирано преку мувата а делумно и преку мравката и термитот.

**2. ТЕМПЕРАМЕНТ**: *КРОТКО СУШТЕСТВО*: (мува - мак. 4), МИРНО И КРОТКО СУШТЕСТВО: (мушичка - мак. 1), (инсект - мак. 1), *НЕМИРНО СУШТЕСТВО*: (стршен - фр. 2), (стршен - мак. 1), ПРГАВО И СКОКАЧКО СУШТЕСТВО: (болва - фр. 12), (болва - мак. 1).

Оваа подгрупа содржи **22** јавувања и **5** видови : болва (13), мува (4), стршен (3), мушичка (1) и инсект (1).

***Мирнот̄о суш̄тес̄тво*** е симболизирано преку мувата и делумно преку мушичката и инсектот (бубачка), додека ***немирнот̄о суш̄тес̄тво*** е претставено од болвата и стршенот.

**3. МОТОРНА АКТИВНОСТ**: *ГОЛЕМА ПОДВИЖНОСТ*: (божја бубалка - мак. 1), (скакулец - мак. 1), ПОДВИЖНА МЛАДА ДЕВОЈКА: (скакулец - фр. 1), РАЗДВИЖЕНОСТ: (штркол - фр. 1), (пеперуга - фр. 1), (мравка - фр. 2), ГОЛЕМА ВОЗБУДЕНОСТ, РАЗДВИЖЕНОСТ: (штркол - фр. 1), *БАВНО ДВИЖЕЊЕ*: (мравка - мак. 1), (тавтабита - фр. 1), *ПРОМАШУВАЊЕ*: (бумбар - мак. 1).

Оваа подгрупа содржи **11** јавувања и **7** видови: мравка (3), скакулец (2), штркол (2), божја бубалка (1), пеперуга (1), тавтабита (1) и бумбар (1).

***Раздвиженос̄та*** е симболизирана преку скакулецот, мравката и штрколот, додека ***бавнот̄о движење*** е претставено од мравката и тавтабитата.

**4. РАБОТЛИВОСТ**: *РАБОТЛИВО СУШТЕСТВО*: ( пчела - фр. 15), (пчела - мак. 10), (мравка - фр. 9), (мравка - мак. 14), (инсект - фр. 1), БЕСПОЛЕЗНО РАБОТЕЊЕ: (скрежец - фр. 1), *МРЗЛИВО СУШТЕСТВО И ГОТОВАН*: (пчела (трут) - 5), (пчела - мак. 5), (вошка - фр. 1), (вошка - мак. 5) (посебно кај жените), МРЗЛИВКО И ВЛЕЧКО: (тавтабита - фр. 1), ВАЛКАНО И МРЗЛИВО СУШТЕСТВО: (крлеж - фр. 1), НЕРАБОТНИК: (штурец - мак. 8), (стршен - фр. 3), (скакулец - фр. 1), КРАДЕЦ НА ТУЃО: (мравка - фр. 3), НЕГРИЖА ЗА ИДНИНАТА: (скрежец - фр. 1), (скрежец - мак. 1).

Оваа подгрупа содржи **85** јавувања и **10** видови: пчела (35), мравка (26), штурец (8), вошка (6), скрежец (3), стршен (3), инсект (1), скакулец (1), крлеж (1) и тавтабита (1).

***Рабош̄ливот̄о суш̄тес̄тво*** е претставено од пчелата и мравката, додека ***мрзливот̄о суш̄тес̄тво*** е симболизирано преку пчелата (трутот), штурецот, вошката, стршенот и скрежецот.

**5. ПИЈАНСТВО**: *ПИЈАНСТВО*: (крлеж - фр. 2), (скрежец - фр. 1), (дрозофил - фр. 1).

Оваа група содржи **4** јавувања и **3** видови: крлеж (2), скрежец (1) и дрозофил (1).

***Пијанс̄твот̄о*** е симболизирано воглавно преку крлежот а делумно и преку скрежецот и дрозофилот.

**6. СЕКСУАЛЕН ЖИВОТ**: *СЕКСУАЛЕН ОДНОС* (ЗА ЖЕНА): (тавтабита - фр. 1), СЕКСУАЛНИ ВРСКИ МЕЃУ НАВОДНИ РОДНИНИ: (мајски бумбар - фр. 1), МАСТУРБИРАЊЕ НА МАЖ: (мајски бумбар - фр. 1), ПОСЕСИВНА ЖЕНА ИЛИ КАСТРИРАЧКА МАЈКА: (богомолец - фр. 1), ЕЈАКУЛИРАЊЕ: (скорпија - фр. 1), ХОМОСЕКСУАЛЕЦ: (божја бубалка - фр. 1), ЗАЕДНИЧКИ ЖИВОТ НА ДВОЈКА: (мајски бумбар - фр. 1), БРЗО РАЗМНОЖУВАЊЕ И ВО ГОЛЕМ БРОЈ: (инсект - мак. 1), *СЛОБОДНА ДЕВОЈКА* : (штркол - фр. 1), ЈАВНА ЖЕНА: (бумбар - фр. 1), ЛЕЗБИЈКА И ПРОСТИТУТКА: (болва - фр. 3), ПРОСТИТУТКА: (оса - фр. 1), ПРОСТИТУТКА И ЛОША ЖЕНА: ( тавтабита - фр. 1).

Оваа група содржи **15** јавувања и **10** видови: болва (3), мајски бумбар (3), тавтабита (2), богомолец (1), оса (1), скорпија (1), бумбар (1), инсект (1), штркол (1) и божја бубалка (1).

Од оваа група интересно е да се истакне дека ***јавнаӣа жена*** е симболизирана преку болвата, осата, бумбарот, штрколот и тавтабитата.

### Б. Психичко однесување

**§ 460**. Во групата "ПСИХИЧКО ОДНЕСУВАЊЕ" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечкото психичко однесување. Психичкото однесување на луѓето можеме да го разгледуваме во зависност од тоа дали при човечкото психичко однесување во игра влегуваат и другите луѓе или не. Во првиот случај признакот што го опишува тоа однесување ќе ја содржи и семата "ВО ОДНОС НА ДРУГИТЕ ЛУЃЕ" додека во вториот случај таа сема ќе биде отсутна од признакот.

#### а. Однесување без упатување на другите

**§ 461**. Подгрупата "ПСИХИЧКО ОДНЕСУВАЊЕ БЕЗ УПАТУВАЊЕ НА ДРУГИТЕ" содржи **40** семантички признаци што можеме да ги подредиме во **3** општи групи : **позитивно**, **негативно** и **неодредено однесување**.

**1) ПОЗИТИВНО ОДНЕСУВАЊЕ**: *ВОЗВИШЕНО, СОВРШЕНО СУШТЕСТВО*: (пчела - мак. 1), *РАДОСТ И УЖИВАЊЕ*: (вошка - фр. 1), *ИНТУИЦИЈА*: (инсект - фр. 1), *КОПНЕЖ ПО ДОМОТ*: (штурец - фр. 1), *СУШТЕСТВО КОЕ ЈА ПОБЕДУВА ТЕМНИНАТА*: (светулка - фр. 2), *НАСЛЕДУВАЊЕ НА ОСОБИНИ*: (штурец - фр. 1), *РОМАНТИЧНО РАСПОЛОЖЕНИЕ*: (штурец - фр. 1).

Оваа група содржи **8** јавувања и **5** видови: штурец (3), светулка (2), пчела (1), вошка (1) и инсект (1).

**2) НЕГАТИВНО ОДНЕСУВАЊЕ**: *ЛУТО, ЈАДОСАНО СУШТЕСТВО*: (стршен - мак. 1), КОЛЕРИК, ИЗБУВЛИВ ЧОВЕК: (вошка - фр. 3), НЕПРИЈАТНОСТ И БЕС: (тавтабита - фр. 2), ЗБРЛАВЕНОСТ, ПОБЕСНУВАЊЕ: (штркол - мак. 1) *НЕВРЕДНО, НИШТОЖНО СУШТЕСТВО*: (мува - фр. 19), (мува - мак. 1), (оса - фр. 1), БЕЗВРЕДНИ ЛУЃЕ: (комарец - фр. 3), НЕДОВОЛНО КВАЛИТЕТНИ ЛУЃЕ: (бумбар - мак. 2), НЕДОРАЗВИЕНО, ЗАОСТАНАТО СУШТЕСТВО: (инсект (ларва) - фр. 2), *ВООБРАЗЕНОСТ, НАДУЕНОСТ, ПРЕТЕНЦИОЗНОСТ*: (пајак фр. 2), (вошка - фр. 1), (вошка - мак. 4), (срамна вошка - фр. 1), (бумбар - мак. 1), ПРЧЕЊЕ: (крлеж фр. 1), *ВОЗНЕМИРЕНОСТ*: (штркол - фр. 1), *ПОВЛЕЧЕН ЖИВОТ*: (пеперуга - фр. 1), *ПОТПОЛНО ОСТВАРУВАЊЕ*: (пеперуга - фр. 1), *ТАЖНИ МИСЛИ*: (пеперуга - фр. 1), ПОТИШТЕНОСТ, ЦРНИ МИСЛИ: (лебарка - фр. 3), (бумбар - фр. 1), *НЕПОСТОЈАН, ВЕТРОПИРЕСТ И ЉУБОПИТЕН ДУХ*: (пеперуга - фр. 9), *ТАПОГЛАВОСТ*: (бумбар - фр. 1), НЕДОДЕЛКАН, ВЕТРУШКА: (мајски бумбар - фр. 3), ЛУДОСТ, ОТКАЧЕНОСТ: (инсект - фр. 1), (инсект - мак. 1), (комарец - фр. 1), (мајски бумбар - фр. 1), (мушичка - мак. 1), ФАЛЕЊЕ РАЗУМ: (штурец - фр. 1), ВРАЌАЊЕ РАЗУМ: (штурец - фр. 1), *МАЛА ГРЕШКА*: (мушичка - фр. 1), *НЕЗАВИДНА ПОЛОЖБА*: (крлеж - мак. 2), ПОПАЃАЊЕ ВО НЕВОЛА: (штурец - фр. 1), *ЛАЖНА БОГОМОЛКА*: (тавтабита - фр. 1), *ЦИМОЛЕЊЕ*: (молец - фр. 2), *СВИРЕЊЕ НА ЛОША ВИОЛИНА* : (штурец - фр. 1), *НОВОПЕЧЕН БОГАТАШ*: (скрежец - фр. 1), *СКРЖАВОСТ*: (крлеж - фр. 1), (крлеж - мак. 1), (оса - фр. 1), ПРЕТЕРАНА ШТЕДЛИВОСТ : (крлеж - мак. 1), *СКИТНИК*: (оса - фр. 1).

Оваа група содржи **87** јавувања и **19** видови: мува (20), пеперуга (12), вошка (7), крлеж (6), бумбар (5), штурец (4), комарец (4), инсект (4), мајски бумбар (4), лебарка (3), тавтабита (3), оса (3), штркол (2), пајак (2), мушичка (2), молец (2), срамна вошка (1), скрежец (1) и стршен (1).

Од оваа група интересно е да се истакнат следните работи: ***лутото и избувливо суштество*** е претставено од вошката и тавтабитата а делумно и од стршенот и штрколот; ***невредното суштество*** е претставено од мувата, комарецот, бумбарот и инсектот (ларвата); ***вообразеното суштество*** е симболизирано преку вошката и пајакот а делумно и преку крлежот, срамната вошка и бумбарот; ***тажните мисли*** се симболизирани од лебарката, пеперугата и бумбарот; ***ветропирестиот дух*** е претставен преку пеперугата; ***недоделканото суштество*** е претставено преку мајскиот бумбар а ***откаченото суштество*** е симбо-

лизирано преку инсектот, комарецот, мајскиот бумбар, штурецот и мушичката; на крај, ***скржавото суштество*** е претставено преку крлежот.

**3) НЕОДРЕДЕНО ОДНЕСУВАЊЕ** : *ОБИЧЕН, СИРОМАШЕН ЧОВЕК* : (мушичка - фр. 1), *ГИТАРИСТ* : (скрежец - фр. 1), *НЕПРОМЕНЛИВОСТ НА КАРАКТЕРОТ* : (оса - мак. 1).

### б. Однесување во однос на другите

**§ 462**. Подгрупата "ПСИХИЧКО ОДНЕСУВАЊЕ ВО ОДНОС НА ДРУГИТЕ" содржи **55** семантички признаци што можеме да ги подредиме во **4** општи групи: **позитивно**, **негативно**, **неутрално** и **неодредено однесување**.

**1) ПОЗИТИВНО ОДНЕСУВАЊЕ КОН ДРУГИТЕ**: *ЖЕЛБА ЗА ДРУЖЕЊЕ И МОЌ НА СОЛИДАРНОСТ* : (мравка - фр. 2), *САКАН, ЉУБОВ*: (штурец - фр. 1), *ЉУБЕЗЕН УМИЛКУВАЧ*: (штурец - фр. 1), *ОРТАЦИ, СОУЧЕСНИЦИ*: (мајски бумбар - фр. 1).

Оваа група содржи **5** јавувања и **3** видови: штурец (2), мравка (2) и мајски бумбар (1).

Од оваа група треба да се спомене дека ***солидарното суштество*** е претставено преку мравката.

**2) НЕГАТИВНО ОДНЕСУВАЊЕ КОН ДРУГИТЕ**: *АГРЕСИВНО СУШТЕСТВО*: (мува - фр. 61), (мува - мак. 23), НАПАДНО И ОПАСНО СУШТЕСТВО: (болва - фр. 54), (болва - мак. 14), ОМРАЗНО И ОПАСНО СУШТЕСТВО: (инсект - фр. 4), ОПАСНО СУШТЕСТВО: (пчела - мак. 1), (оса - фр. 7), (оса - мак. 4), ОПАСНО И ЛОШО СУШТЕСТВО: (мравка - фр. 7), (скорпија - фр. 10), (НЕ ТОЛКУ ОПАСНО) СУШТЕСТВО: (крлеж - фр. 1), НАПАДЕН ЧОВЕК: (крлеж - фр. 1), (крлеж - мак. 1), ЗАДИРАЊЕ, ПЕЦКАЊЕ: (стршен - фр. 1), ЗАДЕВАЧ: (комарец - фр. 1), ЗАДЕВАЧ И ПАРАЗИТ: (тавтабита - фр. 12), (тавтабита - мак. 4), (мушичка - мак. 1), ЗАДЕВАЧ И ОПАСНО СУШТЕСТВО: (комарец - фр. 13), (комарец - мак. 4), *ПАРАЗИТ*: (болва - фр. 1), (вошка - фр. 1), (срамна вошка - фр. 4), (крлеж - фр. 1), (крлеж - мак. 2), (бумбар - фр. 1), НЕЗГОДЕН ПАРАЗИТ: (вошка - фр. 10), (вошка - мак. 25), *ЛОШО СУШТЕСТВО*: (оса - фр. 4), (оса - мак. 3), (комарец - мак. 1), (филоксера - мак. 1), ЛОША ЖЕНА: (скорпија - мак. 1), НЕУНИШТИВОСТ НА ЛУЃЕТО ОД ЛОША СОРТА: (штркол - фр. 1), ЗЛОБНИК: (вошка - фр. 5), *ШТЕТНИК, ЛОШО СУШТЕСТВО*: (пеперуга (гасеница) - фр. 21), (термит - фр. 3), (житен штетник - фр. 1), (ин-

сект - мак. 1), УНИШТУВАЧ: (молец - фр. 7), (молец - мак. 2), УНИШТУВАЊЕ: (скакулец - фр. 2), *МАЛ КРАДЕЦ ИЛИ ЗЛОСТОРНИК*: (мушичка - фр. 1), *СИЛНИК, ГОЛЕМ И МОЌЕН ИЗМАМНИК*: (оса - фр. 1), КРАТКОТРАЈНОСТ НА ИЗМАМАТА: (скакулец - мак. 1), ЧОВЕК КОЈ НАНЕСУВА ШТЕТИ И ЖИВЕЕ НА ТУЃА СМЕТКА: (инсект - мак. 3), *ИТРО, ПОДЛО, ЕГОИСТИЧНО И ОПАСНО СУШТЕСТВО*: (пајак - фр. 20), (пајак - мак. 11), ИТРО СУШТЕСТВО: (оса - фр. 3), (штурец - фр. 2), ПОДЛОСТ И ПОЛТРОНСТВО: (тавтабита - фр. 1), УПИКУВАЧ, ПОЛТРОН: (срамна вошка - мак. 1), *СМАЧКУВА, ПОБЕДУВА* : (тавтабита - фр. 1), ПОПАЃАЊЕ ВО СТАПИЦА: (мајски бумбар - фр. 1), *ЗАВИСНОСТ, НЕСЛОБОДА НА ДЕЈСТВУВАЊЕ*: (мајски бумбар - фр. 1), *ЧОВЕЧКА КОРИСТОЉУБИВОСТ*: (растителна вошка - фр. 1), *ОДРЕДЕН ТИП НА ЛЕВИЧАРСКА АКТИВИСТКА*: (кошнилка - фр. 1), *ГЕРМАНСКИ ФАШИСТИ*: ( компирова златка - фр. 1), *ДУШКАЛО*: (бунииштарец - фр. 1), ЧОВЕК КОЈ ПОСТОЈАНО СЛЕДИ НЕКОГО: (штркол - фр. 1), ШПИОН: (штркол - фр. 1), *НЕВОСПИТАНО ДЕТЕ*: (срамна вошка - фр.1).

Оваа група содржи **381** јавување и **33** видови: мува (83), болва (69), вошка (41), пајак (31), оса (22), пеперуга (21), комарец (19), тавтабита (18), скорпија (11), молец (9), инсект (8), мравка (7), крлеж (6), срамна вошка (6), термит (3), скакулец (3), штркол (3), мушичка (2), штурец (2), тавтабита (2), срамна вошка (2), мајски бумбар (2), мушичка (1), житен штетник (1), бумбар (1), скорпија (1), филоксера (1), растителна вошка (1), кошнилка (1), стршен (1), компирова златка (1), бунииштарец (1) и пчела (1).

Од оваа група треба да се истакнат следните работи: ***човекот кој живее на туѓа сметка или паразитот*** е симболизиран преку вошката, срамната вошка и крлежот; ***агресивното суштество*** е претставено од мувата, болвата, комарецот, тавтабитата, осата, скорпијата, мравката, инсектот и крлежот; ***лошото суштество*** е симболизирано преку осата и вошката а делумно и преку комарецот, скорпијата, филоксерата и штрколот ; ***штетникот*** е претставен од пеперугата (гасеница), молецот, термитот и скакулецот; ***подлото суштество*** е симболизирано преку пајакот, додека итрото суштество е претставено од осата и штурецот; на крај, ***душкалото и шпионот*** се претставени од бунииштарецот и штрколот.

**3) НЕУТРАЛНО ОДНЕСУВАЊЕ КОН ДРУГИТЕ** (и позитивно и негативно истовремено): *АМБИВАЛЕНТНО СУШТЕСТВО (ДОБРО И ЛОШО ИСТОВРЕМЕНО)*: (пчела - фр. 6), (пчела - мак. 3).

Оваа група содржи **9** јавувања и само **1** вид: пчела (9).

***Амбивалентното суштество*** е претставено од пчелата.

**4) НЕОДРЕДЕНО ОДНЕСУВАЊЕ КОН ДРУГИТЕ** (ни позитивно ни негативно): *ЖЕНИ КОИ РАЗГЛЕДУВААТ БЕЗ ДА КУПУВААТ*: (скакулец - фр. 1), *НАИВНО СУШТЕСТВО*: (стонога - фр. 1), ГНЕВЕН НАИВКО: (стонога - фр. 1), *ПОГОЛЕМА СИЛА НА МАЛИТЕ*: (штркол - фр. 1), *ОРГАН НА ЈАВНИОТ РЕД ВО СЕЛСКИТЕ КРАЕВИ*: (бумбар - фр. 1), *ЛИЧНОСТ КОЈА НЕ МОЖЕ ДА ОСТВАРИ ДОЛГОТРАЈНИ ВРСКИ*: (еднодневка - фр. 1), *НОСАЧ НА МРТОВЕЧКИ САНДАК*: (тавтабита - фр. 1), ГРОБАР: (гробар - фр. 1), *БАЛЕРИНА ВО ПАРИСКАТА ОПЕРА*: (скакулец - фр. 1), *ЛЕКАР*: ( гробар - фр. 1), *ПЕЈАЧ*: (скрежец - фр. 1), *ЗАБАВУВАЧ*: (оса - фр. 1).

Оваа група содржи **12** јавувања и **10** видови: стонога (2), гробар (2), скакулец (1), штркол (1), бумбар (1), еднодневка (1), тавтабита (1), скакулец (1), скрежец (1) и оса (1).

### В. Говорно однесување

**§ 463**. Во групата "ГОВОРНО ОДНЕСУВАЊЕ" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечкото говорно однесување. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **25** на број и нив можеме да ги подредиме во **4** општи групи: **позитивно**, **негативно**, **неутрално** и **неодредено говорно однесување**.

**1) ПОЗИТИВНО ГОВОРНО ОДНЕСУВАЊЕ**: *СЛАТКОРЕЧИВ ГОВОР*: (пчела - фр. 6), (пчела - мак. 9), *ИСТРАЕН ПОБОРНИК*: (штурец - фр. 1), *НЕМЕШАЊЕ ВО ТУЃИ РАБОТИ*: (вошка - мак. 1), *МАЛО ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ*: (комарец - мак. 1).

Оваа група содржи **18** јавувања и **4** видови: пчела (15), штурец (1), вошка (1) и комарец (1).

Во оваа група вреди да се одбележи дека ***слаткоречивиот говор*** е претставен од пчелата.

**2) НЕГАТИВНО ГОВОРНО ОДНЕСУВАЊЕ**: *КРЕЧЕТАЛО*: (штурец - фр. 1), *ДРДОРЕЊЕ*: (пчела - мак. 1), (штурец - мак. 1), (скрежец - фр. 1), НЕРАЗБИРЛИВО ГОВОРЕЊЕ: (бумбар - фр. 1), (бумбар - мак. 1), БЕЗСОДРЖИНСКО ЗБОРУВАЊЕ: (скакулец - фр. 1), *ПЕЦКАЊЕ, КРИТИЧЕН И ПОДБИВЕН ГОВОР*: (оса - фр. 3), (оса - мак. 1), КРИТИЧЕН И ЗЛОНАМЕРЕН ГОВОР: (скорпија - фр. 4), *ЧОВЕК КОЈ ЗБОРУВА ОДНОСНО СЕ ХРАНИ СО ЃУБРЕ*: (буништарец - фр. 1), *ОТВОРАЊЕ НЕПРИЈАТНИ ТЕМИ*: (тавтабита - фр. 1), *ПРЕУВЕЛИЧУВАЊЕ НА ТЕШКОТИИ ИЛИ НА НЕСРЕЌА*: (штркол - фр. 1),

*БАРАЊЕ НЕВОЗМОЖНИ РАБОТИ*: (штурец - мак. 1), *ЏАМКАЊЕ*: (бумбар - фр. 1), *ТОРМОЗЕЊЕ*: (бумбар - фр. 1), *ПОТКАЖУВАЧ, КОДОШ*: (лебарка - фр. 1), *СИТНИЧАРЕЊЕ*: (водно конче - фр. 1), СИТНИЧАРЕЊЕ И СКРЖАВОСТ: (вошка - фр. 2).

Оваа група содржи **25** јавувања и **13** видови: оса (4), скорпија (4), бумбар (4), штурец (3), вошка (2), пчела (1), скрежец (1), скакулец (1), бунииштарец (1), тавтабита (1), штркол (1), лебарка(1) и водно конче (1).

Во оваа група може да се направат повеќе обопштувања: ***дрдорењето*** е симболизирано преку инсектите кои произведуваат карактеристичен звук : бумбарот, штурецот, скрежецот, пчелата и скакулецот.

**3) НЕУТРАЛНО ГОВОРНО ОДНЕСУВАЊЕ** (и позитивно и негативно истовремено): *СЛАТКОРЕЧИВ И ДВОЛИЧЕН ГОВОР*: (пчела - мак. 2).

***Слаткоречивиот и дволичен говор*** е претставен од пчелата исто како што беше и амбивалентното суштество.

**4) НЕОДРЕДЕНО ГОВОРНО ОДНЕСУВАЊЕ** (ни позитивно ни негативно): *МОЛЧЕЊЕ*: (оса - мак. 1), *ПОВИКУВАЊЕ НА ПОМАЛО ЗЛО*: (крлеж - фр. 1), *ИЗВЛЕКУВАЊЕ ПОДАТОЦИ*: (штурец - фр. 1), *БАРАЊЕ КРЕДИТ*: (штурец - фр. 1), *ЗАСНОВАНОСТ НА ГЛАСИНИ*: (вошка - фр. 1), (стршен - фр. 1).

Оваа група содржи **6** јавувања и **5** видови : штурец (2), оса (1), крлеж (1), вошка (1) и стршен (1).

### 1. 4. "Како човечка заедница" - основа за класификација

**§ 464.** Во групата "ЧОВЕЧКА ЗАЕДНИЦА" ги подведуваме оние семантички признаци кои се однесуваат на човечката заедница, односно на однесувањето на повеќе луѓе. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **2** на број: *ВИСОКО ОРГАНИЗИРАНА ЗАЕДНИЦА*: (пчела - фр. 5), (пчела - мак. 5), *МНОГУ ЛУЃЕ, ТОЛПА*: (мравка - фр. 2), (мравка - мак. 2).

Оваа група содржи **14** јавувања и **2** видови : пчела (10) и мравка (4).

***Организираната заедница*** е претставена од пчелата, мноштвото луѓе е симболизирано преку мравката.

### 1. 5. "Како предзнак" - основа за класификација

**§ 465**. Во категоријата "ПРЕДЗНАК" ги подведуваме оние семантички признаци кои претставуваат предвидувања што луѓето им ги припишуваат на одредени однесувања на инсектите. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **55** на број и нив можеме да ги подредиме во **2** групи: **предзнаци за време** и **предзнаци за настани**.

#### А. Предзнаци за време

**§ 466**. Предзнаците за време ги нарековме "претскажувања". Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **15** на број и нив можеме да ги подредиме во **3** групи ( предзнаци за : **добро**, **лошо** и **неодредено време** ).

**а) За добро време**: *УБАВО ВРЕМЕ*: (пчела - фр. 1), (пајак - фр. 13), (пеперуга - фр. 1), (инсект - фр. 1), (оса - фр. 1), (светулка - фр. 3), (штурец - фр. 1), (стршен - фр. 1), (штркол - фр. 1), (божја бубалка - фр. 4), (бунииштарец - фр. 1), *ПРОЛЕТ*: (пеперуга - фр. 2), *БЛАГА ЗИМА*: (пеперуга - фр. 1), (штурец - фр. 2). Оваа група содржи **33** јавувања и **11** видови: пајак, (13), пеперуга (4), божја бубалка (4), светулка (3), штурец (3), стршен (1), штркол (1), буништарец (1), инсект (1), оса (1) и пчела (1).

***Убавото време*** е протолкувано преку пајакот, божјата бубалка и светулката, ***пролетта*** е протолкувана преку пеперугата а ***благата зима*** пак ја навестува штурецот.

**б) За лошо време**: *ЛОШО И ВЕТРОВИТО ВРЕМЕ*: (пајак - фр. 3), (пеперуга - фр. 1), (инсект - фр. 1), (оса - фр. 1), *МАГЛА И ЛОШО ВРЕМЕ*: (комарец - мак. 1), *СТУДЕНА ПРОЛЕТ*: (мушичка - фр. 1), *ДОЛГА ЗИМА*: (мува - фр. 1), *СТУДЕНА ЗИМА*: (пеперуга - фр. 1), (мравка - фр. 1), (оса - фр. 1), (штурец - фр. 1), (бумбар - фр. 1), (коњоштип - фр. 1), *ВЕТЕР*: (вошка - фр. 1), (светулка - фр. 1), *ЖЕЖКО ВРЕМЕ*: (мравка - фр. 1), (светулка - фр. 1), *СТУДЕНО ВРЕМЕ*: (пеперуга - фр. 1), (светулка - фр. 1), (божја бубалка - фр. 1), *ДОЖД*: (коњоштип - фр. 1), (пчела - фр. 1), (пајак - фр. 9), (светулка - фр. 1), (скорпија - фр. 1), (штркол - фр. 1), (божја бубалка - фр. 1), (бумбар - фр. 1), (водно конче - фр. 1), (жужел - фр. 1), *ОЛУЈА*: (мравка - фр. 3), (светулка - фр. 1), (штркол - фр. 1), (олујник фр. 1), *ГРАД*: (светулка - фр. 1).

Оваа група содржи **47** јавувања и **20** видови: пајак (12), светулка (6), мравка (5), пеперуга (3), коњоштип (2), оса (2), бумбар (2), штркол (2), божја бубалка (2), пчела (1), комарец (1), мушичка (1), мува (1), штурец

(1), скорпија (1), инсект (1), водно конче (1), жужел (1), вошка (1) и олујник (1).

***Лошото време*** е протолкувано преку пајакот, ***дождот*** иста така преку пајакот а ***олујата*** пак преку мравката.

**в) За неодредено време**: *ПЛАДНЕ*: (бумбар - фр. 1).

### Б. Предзнаци за настани

**§ 467**. Предзнаците за настани претставуваат верувања во кои однесувањњето на инсектите претставува предзнак за некој настан. Семантичките признаци што ги содржи оваа категорија се **40** на број и нив можеме да ги подредиме во **3** групи (предзнаци за : **доброќудни**, **злоќудни** и **неодредени настани**).

**а) За доброќудни настани**: *СРЕЌА*: (пајак - фр. 5), (пеперуга - фр. 1), (мравка - фр. 1), (светулка - фр. 2), (штурец - фр. 4), (божја бубалка - фр. 1), (водно конче - фр. 1), *ОДЕЊЕ ВО РАЈ*: (божја бубалка - фр. 1), *ОТЕЛОТВОРУВАЧИ НА ДУШИТЕ НА УМРЕНИТЕ*: (комарец - фр. 1), *МАЖЕЊЕ И ЖЕНЕЊЕ*: (божја бубалка - фр. 2), (водно конче - фр. 1), *ЗА ЉУБОВ И ЖЕНИДБА*: (пеперуга - фр. 2), (мравка - фр. 1), *НАДЕЖ*: (пеперуга - фр. 1), *ПАРИ И ДОБИВКА*: (пајак - фр. 2), (еленче - фр. 2), (пајак - мак. 1), (пеперуга - фр. 3), БОГАТСТВО: (божја бубалка - фр. 1), (штурец - фр. 1), *ЗА ЗАШТИТА ОД ВЕШТЕРИ И СУДСКИ ИЗВРШИТЕЛИ*: (штурец - фр. 2), *ДОБРО ЗДРАВЈЕ*: (пајак - фр. 7), (лепешкар - фр. 1), (вошка - фр. 4), *ЛЕК ПРОТИВ БОЛЕСТИ* : (пеперуга - фр. 3), (мравка - фр. 3), (вошка - фр. 2), *ЛЕК ЗА ПОМИРУВАЊЕ НА СКАРАНИ СОПРУЖНИЦИ*: (свилена буба - мак. 1), *ЛЕК ОД ХИДРОПИСИЈА*: (штурец - фр. 1), *ЛЕЧЕЊЕ ОД ТРТКИ*: (скакулец - фр. 1), *ЗАШТИТНИК ОД ШУГА*: (еленче - фр. 1), *НЕРАСИПУВАЊЕ НА МЛЕКОТО*: (светулка - фр. 1), *ПРАЗНУВАЊА*: (светулка - фр. 1), *РАЃАЊЕ НА ДЕТЕ*: (све- тулка - фр. 1), *ДОБАР РОД ОД КОСТЕНИ*: (мајски бумбар - фр. 1), ДОБАР РОД ОД ВИНО: ( оса - фр. 1), ДОБАР РОД ОД ЖИТО: (мајски бумбар - фр. 1), ДОБАР РОД ОД СЛИВИ: (мајски бумбар - фр. 1), ДОБАР РОД ОД ЈАБОЛКА: (мајски бумбар - фр. 1), ДОБАР РОД ОД ХМЕЉ: (мајски бумбар - фр. 1), *ПОКАЖУВАЊЕ ПАТ НА ЗАЛУТАНИ*: (богомолец - фр. 1).

Оваа група содржи **70** јавувања и **16** видови: пајак (15), пеперуга (10), штурец (8), вошка (6), мравка (5), светулка (5), божја бубалка (5), мајски бумбар (5), еленче (3), водно конче (2), комарец (1), лепешкар (1), свилена буба (1), скакулец (1), богомолец (1) и оса (1).

Од оваа група треба да се наведат следните работи: ***срекаша*** е протолкувана преку пајакот и штурецот; ***љубовша, мажењешо и женење-шо*** се навестени од пеперугата и божјата бубалка; ***парише*** се протолкувани преку пајакот, пеперугата и еленчето; ***добриош род од земјоделски производи*** е навестен преку мајскиот бумбар; ***доброшо здравје*** е навестено преку пајакот и вошката, додека ***лековише за лечење на нарушеношо здравје*** се протолкувани преку штурецот, пеперугата, мравката и вошката.

**б) За злоќудни настани**: *НЕСРЕЌА*: (пајак - фр. 7), (пеперуга - фр. 1), (водно конче - фр. 1), (жужел - фр. 1), НЕСРЕЌА ВО ЉУБОВ: (водно конче - фр. 1), *СИРОМАШТИЈА*: (мравка - мак. 1), *СКАПОТИЈА*: (пеперуга - мак. 1), (оса - мак. 1), (скакулец - мак. 1), *СМРТНОСТ*: (пајак - фр. 1), (штурец - фр. 2), (водно конче - фр. 1), (свилена буба - мак. 1), (гнилец - фр. 1), (пчела - фр. 1), *ЗЛОЌУДНО ЗА ЗДРАВЈЕ*: (шушулајка - фр. 1), *ЗЛОЧИН*: (светулка - фр. 1), *ЛОШ РОД НА ЦРНО ЖИТО*: (мајски бумбар - фр. 1), *ЗАГУБА ВО ДОБИТОК*: (штурец - фр. 1), *ЕПИДЕМИЈА*: (пајак - мак. 1), *ВОЈНА И ГОЛЕМА ВОЈСКА*: (пеперуга - фр. 1), (мравка - мак. 1), (скакулец - мак. 1).

Оваа група содржи **30** јавувања и **14** видови: пајак (9), пеперуга (3), водно конче (3), штурец (3), мравка (2), скакулец (2), светулка (1), жужел (1), свилена буба (1), оса (1), гнилец (1), шушулајка (1), пчела (1), мајски бумбар (1).

Во оваа група можни се следните обопштувања: ***несрекаша*** се насетува преку пајакот и водното конче; ***скапошијаша*** е навестена преку пеперугата, осата и скакулецот; ***смршносша*** е протолкувана преку штурецот, додека ***војнаша*** ја навестуваат пеперугата, мравката и скакулецот.

**в) За неодредени настани**: *ДОБИВАЊЕ ПИСМО*: (пајак - мак. 1), *ГОСТИ*: (пајак - мак. 1), (пеперуга - фр. 3), (божја бубалка - мак. 1), *ПОСЕБНА СУДБИНА*: (светулка - фр. 1), *ЧУДО*: (светулка - фр. 1).

Оваа група содржи **8** јавувања и **4** видови: пеперуга (3), пајак (2), светулка (2) и божја бубалка (1).

***Госшише*** се навестени преку пеперугата и пајакот.

## 2. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ИНСЕКТИТЕ ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

### 2. 1. Напореден преглед на семантичките признаци на инсектите

**§ 468**. Во овој оддел ќе направиме напореден преглед меѓу обопштените семантички признаци што ги добивме во претходниот оддел со цел да ги истакнеме разликите во семиолошката класификација меѓу францускиот и македонскиот јазик.

| ФРАНЦУСКИ ЈАЗИК | | МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК |
|---|---|---|
| **Малото** е симболизирано главно преку "инсектот". | | **Малото** е симболизирано главно преку вошката. |
| **Несолидноста** е симболизирана преку пајакот и пеперугата. | | **Несолидноста** е симболизирана преку пајакот. |
| **Многубројноста** е претставена од стоногата. | | **Многубројноста** е претставена од стоногата. |
| | | **Парите** се симболизирани преку вошката. |
| **Слаткото и корисното** се симболизирани преку пчелата. | | **Слаткото и корисното** се симболизирани преку пчелата. |
| **Малото суштество** е претставено преку мувата, болвата и мравката. | | **Малото суштество** е претставено преку мувата, болвата и мравката. |
| **Лесното суштество** е симболизирано преку скакулецот | | **Лесното суштество** е симболизирано преку скакулецот. |
| **Дебелото суштество** е овоплотено во светулката, скакулецот и водното конче (со антифраза кај последните три инсекти ). | | **Дебелото суштество** е овоплотено во бумбарот. |
| **Грдото суштество** е овоплотено во пеперугата (гасеница) и делумно во вошката. | | **Грдото суштество** е овоплотено преку скорпијата. |
| **Убавата става** е симболизирана преку осата. | | |
| **Староста** е симболизирана преку молецот. | | |

| | | |
|---|---|---|
| **Смрдеата** е симболизирана преку мравката и тавтабитата | | |
| **Нечистото суштество** е симболизирано преку мувата и вошката | | **Нечистото суштество** е симболизирано преку мувата и вошката. |
| **Деловите од човечкото тело** се овоплотени преку пчелата, пајакот и пеперугата. | | |
| **Стрвното суштество** е симболизирано преку мувата. | | **Стрвното суштество** е симболизирано преку мувата а делумно и преку мравката и термитот. |
| | | **Мирното суштество** е симболизирано преку мувата и делумно преку мушичката и инсектот. |
| **Немирното суштество** е претставено од болвата и стршенот. | | **Немирното суштество** е претставено од болвата и стршенот. |
| **Раздвиженоста** е симболизирана преку скакулецот, мравката и штрколот. | | **Раздвиженоста** е симболизирана преку скакулецот. |
| **Бавното движење** е претставено од тавтабитата. | | **Бавното движење** е претставено од мравката. |
| **Работливото суштество** е претставено од пчелата и мравката. | | **Работливото суштество** е претставено од пчелата и мравката. |
| **Мрзливото суштество** е симболизирано преку пчелата (трутот), вошката, стршенот и скрежецот. | | **Мрзливото суштество** е симболизирано преку пчелата (трутот), штурецот, вошката и скрежецот. |
| **Пијанството** е симболизирано главно преку крлежот а делумно и преку скрежецот и дрозофилот. | | |

| | | |
|---|---|---|
| **Јавната жена** е симболизирана преку болвата, осата, бумбарот, штрколот и тавтабитата. | | |
| **Лутото и избувливо суштество** е претставено од вошката и тавтабитата. | | **Лутото и избувливо суштество** е претставено од стршенот и штрколот. |
| **Невредното суштество** е претставено од мувата и комарецот. | | **Невредното суштество** е претставено од бумбарот и инсектот (ларвата). |
| **Вообразеното суштество** е симболизирано преку пајакот а делумно и преку крлежот и срамната вошка. | | **Вообразеното суштество** е симболизирано преку вошката и бумбарот. |
| **Тажните мисли** се симболизирани од лебарката, пеперугата и бумбарот. | | |
| **Ветропирестиот дух** е претставен преку пеперугата. | | |
| **Недоделканото суштество** е претставено преку мајскиот бумбар. | | |
| **Откаченото суштество** е симболизирано преку инсектот, комарецот и мајскиот бумбар. | | **Откаченото суштество** е симболизирано преку инсектот и мушичката |
| **Скржавото суштество** е претставено преку крлежот. | | **Скржавото суштество** е претставено преку крлежот. |
| **Солидарното суштество** е претставено преку мрав- ката. | | |
| **Човекот кој живее на туѓа сметка или паразитот** е симболизиран преку вошката, срамната вошка и крлежот. | | **Човекот кој живее на туѓа сметка или паразитот** е симболизиран преку вошката и крлежот |

| | | |
|---|---|---|
| **Агресивното суштество** е претставено од мувата, болвата, комарецот, тавтабитата, осата, скорпијата, мравката, инсектот и крлежот. | | **Агресивното суштество** е претставено од мувата, болвата, комарецот, тавтабитата, осата и крлежот. |
| **Лошото суштество** е симболизирано преку осата и вошката а делумно и преку штрколот. | | **Лошото суштество** е симболизирано преку осата а делумно и комарецот, скорпијата и филоксерата. |
| **Штетникот** е претставен од пеперугата (гасеница), молецот, термитот и скакулецот. | | **Штетникот** е претставен од молецот. |
| **Подлото суштество** е симболизирано од пајакот. | | **Подлото суштество** е симболизирано од пајакот. |
| **Итрото суштество** е претставено од осата и штурецот. | | |
| **Душкалото и шпионот** се претставени од буништарецот и штрколот. | | |
| **Амбивалентното суштество** е претставено од пчелата. | | **Амбивалентното суштество** е претставено од пчелата. |
| **Слаткоречивиот говор** е претставен од пчелата. | | **Слаткоречивиот говор** е претставен од пчелата. |
| **Дрдорењето** е симболизирано преку инсектите кои произведуваат карактеристичен звук и тоа : бумбарот, скрежецот и скакулецот. | | **Дрдорењето** е симболизирано преку инсектите кои произведуваат карактеристичен звук и тоа: бумбарот, штурецот и пчелата. |
| | | **Слаткоречивиот и дволичен говор** е претставен од пчелата исто како и амбивалентното суштество. |
| **Организираната заедница** е претставена од пчелата, мноштвото луѓе е симболизирано преку мравката. | | **Организираната заедница** е претставена од пчелата, мноштвото луѓе е симболизирано преку мравката. |

| | | |
|---|---|---|
| | | **Скапотијата** е симболизирана преку следните инсекти: пеперугата, осата и скакулецот. |
| **Убавото време** е протолкувано преку пајакот, божјата бубалка и светулката. | | |
| **Пролетта** е протолкувана преку пеперугата. | | |
| **Благата зима** е навестена од штурецот. | | |
| **Лошото време** е протолкувано преку пајакот. | | |
| **Дождот** е навестен од пајакот. | | |
| **Олујата** е протолкувана преку мравката. | | |
| **Среќата** е протолкувана преку пајакот и штурецот. | | |
| **Љубовта, мажењето и женењето** се навестени од пеперугата и божјата бубалка. | | |
| **Парите** се навестени од пајакот, пеперугата и еленчето. | | |
| **Добриот род од земјоделски производи** е навестен од мајскиот бумбар. | | |
| **Доброто здравје** е навестено од пајакот и вошката. | | |
| **Лековите за лечење на нарушеното здравје** се протолкувани преку штурецот, пеперугата, мравката и вошката. | | |
| **Несреќата** се насетува преку пајакот и водното конче. | | |

| | | |
|---|---|---|
| **Смртноста** е навестена од штурецот. | | |
| **Војната** е навестена од пеперугата. | | **Војната** е навестена од мравката и скакулецот. |
| **Гостите** се навестени од пеперугата. | | **Гостите** се навестени од пајакот. |

**§ 469**. Од горната споредба можеме да видиме дека францускиот корпус има повеќе семантички признаци ( вкупно **57** ) за разлика од македонскиот корпус кој има **35**. Ова делумно се должи на поголемиот број примери од францускиот јазик. Од сите тие признаци, заеднички за двата јазика се **32** признаци, што претставува висок процент. Толку големото совпаѓање меѓу глобалниот семантизам на инсектите во двата јазика **покажува дека фигуративноста на инсектите во двата јазика покрива речиси идентична семантичка сфера.** Меѓутоа, доколку ги разглобиме заедничките признаци ќе видиме дека само **12** (37,5 %) од нив се сосема идентични во двата јазика (имаат исти означени и исти означувачи, односно тие се изоеквиваленти), **8** признаци (или 25 %) се делумно идентични (имаат исти означени и делумно истиозначувачи - неколку исти и неколку различни инсекти), додека **12** ( 37,5 %) признаци се најмалку идентични (имаат исти означени но сосема различни означувачи - инсекти, односно тие се изосемни).

Вкупниот број признаци разгледувани во претходното поглавје е **268**. Оваа бројка е доста голема и таа се должи на различните семантички домени на инсектите, од една страна, и на нашиот став дека во прво време теба да се анализираат и опишат што поопширно и што потемелно сите фигуративни значења на инсектите, а дури потоа тие да се класифицираат и обопштуваат, од друга страна. Тука треба да споменеме дека непостоењето на универзални семантички категории од типот на дистинктивни признаци или на граматички категории го оневозможува непреченото движење во сферата на значењето.

### 2. 2. Семиолошка дефиниција на инсектите

**§ 470**. Користејќи ги податоците од поглавјето за семиолошка класификација на инсектите, можеме да дадеме една обопштена семиолошка слика на инсектите која ќе се заснова на оние семантички признаци кои се симболизирани преку најмалку два вида инсекти. Во семиолошката дефиниција признаците ќе бидат подредени според бројот на видовите што ги симболизираат и тоа во надолна насока. Во заграда го

наведуваме бројот на видовите инсекти носители на семантичкиот признак, додека со големи букви ги бележиме признаците својствени само за еден јазик.

| Во **францускиот јазик** инсектот симболизира : | Во **македонскиот јазик** инсектот симболизира : |
|---|---|
| агресивно суштество (9), ЈАВНА ЖЕНА (5), ШТЕТНИК (4), мрзливо суштество (4), мало суштество (3), ДЕБЕЛО СУШТЕСТВО (3), паразит (3), ДЕЛОВИ ОД ЧОВЕЧКОТО ТЕЛО (3), РАЗДВИЖЕНОСТ (3), ПИЈАНСТВО (3), дрдорење (3), лошо суштество (3), воображено суштество (3), ТАЖНИ МИСЛИ (3), ИТРО СУШТЕСТВО (2), ДУШКАЛО И ШПИОН (2), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), откачено суштество (2), СМРДЕА (2), нечисто суштество (2), немирно суштество (2), работливо суштество (2), НЕСОЛИДНОСТ (2) и ГРДО СУШТЕСТВО (2)<br><br>или пак ПРЕДВИДУВА: УБАВО ВРЕМЕ (5), ЛЕКОВИ ЗА ЛЕЧЕЊЕ (4), ПАРИ (3), ЛОШО ВРЕМЕ (3), СРЕЌА (2), ДОБРО ЗДРАВЈЕ (2), ЉУБОВ, МАЖЕЊЕ, ЖЕНЕЊЕ (2) и НЕСРЕЌА (2). | агресивно суштество (6), лошо суштество (4), мрзливо суштество (4), дрдорење (3), откачено суштество (3), СТРВНО СУШТЕСТВО (3), МИРНО СУШТЕСТВО (3), мало суштество (3), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), воображено суштество (2), паразит (2), нечисто суштество (2), немирно суштество (2) и работливо суштество (2)<br><br>или пак ПРЕДВИДУВА: СКАПОТИЈА (3), ВОЈНА (2). |

**§ 471**. Ако ги споредиме семиолошките дефиниции на инсектите во двата јазика можеме да заклучиме :

Во француската дефиниција учествуваат **33** признаци и тоа **25** прави признаци и **8** предзнаци. Во француската дефиниција **13** признаци се заеднички со оние од македонската дефиниција, додека **20** (12 прави признаци и 8 предзнаци) се специфични само за француската дефиниција. Од вкупниот број признаци, **24** (22 прави признаци и 2 предзнака) се негативни (72,73 %), **7** (1 прав признак и 6 предзнаци) се позитивни (21, 21 %) и **2** прави признаци се неодредени (6,06 %). Во француската дефиниција, исто како и во македонската, најраспространет е признакот «АГРЕСИВНО СУШТЕСТВО». Во француската дефиниција има дупло повеќе предзнаци отколку во македонската што претполага дека Французите многу почесто од Македонците прибегнуваат кон инсектите за да "прочитаат" од нивното однесување предвидувања за разни животни појави.

Во македонската дефиниција влегуваат **17** признаци од кои **15** прави признаци и само **2** предзнака. Само **4** признаци (2 прави признаци и 2 предзнаци) се специфични за македонската дефиниција. Од вкупниот број признаци, **15** (13 прави признаци и 2 предзнаци) се негативни (88, 23 %) а само **2** прави признаци се позитивни (11, 76 %). Во македонската дефиниција нема неодредени признаци. Македонската дефиниција значи е многу повеќе негативна од француската што претполага дека за Македонците инсектите овоплутуваат негативни појави во поголема мера отколку за Французите.

# З А К Л У Ч О К

*«Секогаш кога успеваме да се доближиме до изворот на некоја слика, се судруваме со некој недостаток на човечкиот ум или на некоја неопходност на која подложи јазикот.*

*Најголемото несовршенство од кое страда нашиот ум претставува неговата неспособност да апстрахира во апсолутна смисла, односно да предочи еден поим, да осознае една идеја вон каков и да е допир со конкретната реалност. Ние ги поистоветуваме апстрактните поими со предметите од нашите сетилни перцепции, затоа што тоа е единствениот начин кој нѝ овозможува да ги осознаеме тие поими и да ги направиме разбирливи за другите.»*

Charles Bally: ***Traité de stylistique française I***, стр. 187.

*«Ако нашиот однос кон светот и кон нас самите е определен од семиолошките кодови кои нѝ овозможуваат да си ја прêтставиме "реалноста", тогаш можеме да тврдиме дека се познаваме себеси само доколку ги познаваме тие кодови: нивната природа, нивната функција, нивните ограничувања».*

Pierre Guiraud: ***Sémiologie de la sexualité,*** стр. 222.

На крајот од трудот потребно е да се запрашаме што направивме, што не направивме и што треба да направиме во иднина.

Направивме база на податоци "ИНСЕКТИ", анализа на семиолошките и на семантичките признаци на единиците со фигуративно значење од лексичко-семантичкото поле ИНСЕКТИ во францускиот и во македонскиот јазик како и семиолошка класификација на инсектите во двата јазика. Не направивме универзална шема на семантички признаци а не успеавме да ги анализираме ни прагматичките признаци на ентомолошките единици со фигуративно значење. Во иднина треба да се обидеме да ги оствариме токму тие елементи при што треба да пристапиме и кон широки теренски проучувања а долготрајна наша желба е да го проучиме целокупниот систем на семиолошки, семантички и прагматички признаци на животинскиот свет во францускиот и во македонскиот јазик.

Она што отсекогаш нѐ копкало било прашањето за вредностите што ние им ги припишуваме на зборовите, односно за симболиката на референтите на јазичните знаци.

За да ја протолкуваме и осознаеме таа симболика одбравме една група животни составена од три класи во рамките на типот ЧЛЕНКОНОГИ: пајаци, стоноги и инсекти. Иако во неа влегуваат три разни класи, групата ја нарековме "ИНСЕКТИ" со оглед на народните претстави за инсектите како и на долгата зоолошка традиција.

Трудот го конципиравме во два дела (секој со по 2 глави): **1.** Теориски и методолошки основи на истражувањето и **2**. Анализа на фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик.

Во **ПРВАТА ГЛАВА** ги поставивме теориските рамки за проучување на фигуративните значења на инсектите. За таа цел ја постулиравме следната дефиниција:

Фигуративното значење на една јазична единица од некој јазик претставува она значење за кое изворните говорници на тој јазик се повеќе или помалку свесни во моментот на зборување (пишување) или слушање (читање) дека произлегува од друго (етимонско) значење на дадената единица.

Во оваа дефиниција еднакво се застапени и стојалиштето на говорникот и она на интерговорникот. Со воведување на елементот «*свесност за зависноста на фигуративното од етимонското значење*» нагласивме дека ние на значењето гледаме како на интерактивна категорија и уште повеќе дека полисемијата произлегува од двосмисловната говорна интеркомуникација. Сememизацијата претставува крајна етапа во развојот на фигуративното значење (од фигуративна употреба - со помош на некоја стилска фигура - на дадена јазична единица па сè до затврдена полисемична единица).

Врз основа на горната дефиниција ги анализиравме сфаќањата на одделни научници за видовите фигуративно значење т.е. за односот меѓу етимонското и фигуративното значење. Тие гледишта ги подредивме во две групи: глобален пристап (Фонтање и тријадната опозиција, Јакобсон и бинарната опозиција, Џејмс де Фини, Туцеску) и структурален пристап (групата μ, Кербрат-Орекјони).

Тргнувајќи од структуралниот пристап се задржавме на анализата на односите меѓу фигуративното и другите видови значење. Основа за фигуративното значење претставува етимонското кое, како и секое друго значење, се состои од денотативно и конотативно значење.

Секое **денотативно значење** содржи два вида признаци: едните (најчесто еден) се специфични за даденото значење и претставуваат негова *differentia specifica* и тие се диференцијални додека другите се

неопходни за опишување на денотативното значење и нив ги нарековме дескриптивни. Второв термин одговара на терминот генерички поим од класичниот опис на поимот дефиниција. Денотативните семи се на дело најчесто кај метафората. Со оглед на тоа дека денотативните семи се од логичка природа главно токму тие и учествуваат во логичката класификација на референтите (ова се однесува на сите научни таксономии).

**Конотативното значење** се состои од конотативни референцијални семи и од вредносно значење. Конотативните референцијални семи претставуваат својства на референтите на мислите или пак на референтите на јазичните знаци кои не се неопходни за да се изврши именување на тие референти со дадените јазични знаци. Конотативните семи се искористуваат кај метонимијата и кај компарацијата. Исклучоци од горните тврдења има безброј особено кај метафората која користи многу често и конотативни референцијални семи.

Меѓутоа, однесувањето на луѓето во животот се потпира многу често врз еден друг тип на класификација која не е од логички туку од психолошки и социјален карактер. Со оглед на тоа дека таа класификација се заснова врз вредносното значење на јазичните знаци ја нарековме семиолошка класификација. Како главен дел на конотативното значење, вредносното значење има важна психолошка и социјална функција во однесувањето на луѓето.

**Вредносното значење** на јазичните единици произлегува од односот на говорникот према два вида реалности: према референтите што ги означуваат јазичните единици и према интерговорниците на кои им се упатени. Според реалностите на кои се однесуваат, вредносните елементи можат значи да се обликуваат во референтна и интеркомуникативна вредност.

Односот на говорителите према референтите на мислите е социјален со самото тоа што тој се изразува преку јазикот кој е социјален феномен. Според природата, **референтната вредност** може да биде позитивна, негативна, неутрална и неодредена. Референтна вредност можат да имаат сите референцијални семи, како денотативните така и конотативните. Референтната вредност ја отсликува положбата што ја имаат нештата во животот на една јазична заедница како и релациите што се воспоставуваат меѓу референтите на јазичните единици во јазично-когнитивните процеси кај говорителите на таа заедница.

Во сферата на односите меѓу референтната вредност на фигуративното значење и онаа на етимонското значење владее едно правило кое го формулиравме на следниот начин:

Референтната вредност на фигуративното значење е пропорционална на референтната вредност на етимонското значење.

Исклучок од ова правило претставуваат единствено фигуративните значења добиени по пат на иронија и антифраза.

Сите јазични и говорни средства (фонолошки, лексички и морфолошко-синтаксички) поседуваат **интеркомуникативна вредност.** Тоа значи дека изворните говорници на еден јазик знаат на кој начин и со кои средства се изразува интеродносот во конкретните говорни дејствија, кои се ефектите на тие јазични средства врз интерговорниците и кои средства се најдобри за остварување на одредена цел. Интеркомуникативната вредност на јазичните и на говорните елементи зависи од многу фактори меѓу кои еден од најважните е секако и референтната вредност на тие елементи.

Во **ВТОРАТА ГЛАВА** се сосредоточивме на говорните единици во кои се остварува фигуративното значење на ентомолошките лексеми.

За класифицирање на синтаксичките односно говорните единици воведовме три критериуми: 1. број на елементи на единицата 2. функција на единицата 3. меморираност на единицата. Според овие критериуми говорните единици ги поделивме на: 1. лексемски единици 2. фраземски единици и 3. паремиски единици.

Лексемската единица ја дефиниравме како меморизирана единица во која една (ентомолошка) лексема (збор) самостојно ја реализира својата функција во говорниот акт остварувајќи го притоа (фигуративното) значење на дадената лексема.

Меѓу ентомолошките единици кои по пат на самостојно функционирање во говорниот акт ги остваруваат своите фигуративни значења среќаваме три категории лексеми: именки, глаголи и придавки.

Во групата на именки изделивме три вида единици според значењето и функцијата на ентомолошката лексема: анатомски лексеми, антропоними (патроними и прекари) и квалификативи (мелјоративи и пејоративи). Квалификативите може да се употребат во специфични говорни акти на директно обраќање - апострофирање на интерговорни-

кот. Доколку се употребат позитивни лексеми во говорните акти на апострофирање тогаш станува збор за хипокористици. Интересно е да се одбележи дека не успеавме да регистрираме ниту еден хипокористик од ентомолошката лексика во францускиот и во македонскиот јазик. За разлика од други видови животни чии називи често се користат како хипокористици, се чини дека инсектите не се податливи за галовна употреба. Доколку се употребат негативни лексеми во говорните акти на апострофирање тогаш станува збор за погрди. Инсектите, заедно со некои други видови животни, претставуваат богат извор за погрди како во францускиот така и во македонскиот јазик.

Што се однесува до глаголите од лексичко-семантичкото поле ИНСЕКТИ францускиот јазик е побогат од македонскиот.

Можностите за изведување придавки од ентомолошка основа се минимални како во францускиот јазик а уште помали и во македонскиот јазик.

Фраземската единица или поточно (ентомолошката) фразема ја дефиниравме како меморизирана единица во која една (ентомолошка) лексема го реализира своето (фигуративно) значење заедно со друга(и) лексема(и) при што сите заедно реализираат единствено синтетичко значење кое има одредена синтаксичка функција во рамките на еден говорен акт.

Според својата функција, ентомолошките фраземски единици можат да бидат именски, придавски, прилошки и глаголски фраземи.

Според референтите што ги означуваат именските фраземи можат да се класифицираат во три групи: 1. анатомски фраземи 2. Фраземи за карактеризација на лица и 3. други фраземи.

Според структурата, придавските фраземи можат да бидат неспоредбени и споредбени.

Прилошките фраземи со ентомолошки лексеми се крајно ретки.

Групата на глаголски фраземи е најбогата од сите групи како од гледна точка на разновидноста на структурите така и во однос на значењата што ги изразуваат тие фраземи. И глаголските фраземи ги поделивме во две општи групи според нивната структура: неспоредбени (активни, неактивни и сплотени) и споредбени глаголски фраземи.

Паремиската единица или поточно (ентомолошката) паремија ја дефиниравме како меморизирана единица во која една (ентомолошка) лексема го реализира своето (фигуративно) значење заедно со други лексеми при

што сите заедно реализираат единствено синтетичко значење кое претставува изведување на одредено говорно дејствие.

Во нашиот труд ние проследивме само некои паремиски единици во францускиот и во македонскиот јазик кои содржат ентомолошки лексеми со фигуративно значење: афоризми, гатанки, клетви, пословици, предвидувачки паремии и вицеви.

Во денешно време афоризмот се сфаќа како говорна форма во која на духовит начин се изнесува став за одредена појава од животот. Проучувајќи ги афоризмите дојдовме до следната теза која ја проследивме низ целиот труд: афоризмите (како и некои други форми на вербално и мешано изразување: баснички, басни, прашанки, гатанки, карикатури и др.) се засноваат на оние референцијални семи на зборовите кои се имаат здобиено со одредена референтна вредност и кои се основа за фигуративните значења на тие зборови во дадена говорна заедница.

**Гатанката** претставува најмала паремиска единица во дијалошка форма. Корпусот на гатанки што го формиравме е составен претежно од македонски примери.

**Клетвите** се такви паремиски единици кои се засноваат на магиската моќ на зборот. Корпусот на клетви е составен исклучиво од македонски примери.

**Пословиците** претставуваат паремиски единици кои изразуваат одреден став за разни појави од животот.

Споредбата меѓу пословиците и афоризмите од семиолошка гледна точка нè доведе до следниот постулат за генезата на афоризмите: **потенцијален извор на афоризмите претставуваат референтните вредносни семи кои, од своја страна, се имаат здобиено со распространетост преку фраземите и пословиците**.

**Предвидувачките паремии** претставуваат меморизирани традиционални искази во кои еден конкретен факт добива вредност на индекс односно упатува на некоја друга појава која треба да се случи. Со други зборови меѓу двете појави се врши поврзување по принципот на аналогија при што се верува дека меѓу првиот факт и предвидената појава постои причинско-последична врска. Во рамките на предвидувачките паремии ги проследивме претскажувањата и верувањата.

**Претскажувањата** претставуваат паремии во кои се предвидува времето. Во претскажувањата инсектите добиваат фигуративност поради фактот што тие стануваат носители на едно друго значење кое е дополнително во однос на нивното денотативно значење.

**Верувањата** претставуваат искази во кои се изразува причинско-последична врска меѓу две појави од животот. Во суштина и претскажувањата и верувањата изразуваат истородни односи така што претскажувањата се јавуваат како специјализирани верувања во кои се изразува посебната релација: предвидување на времето.

**Вицевите** спаѓаат во оние паремиски единици кои предизвикуваат смеа или комично задоволство кај интерговорникот.

Во ***ВТОРИОТ ДЕЛ*** се сосредоточивме на лексичката категорија која е предмет на трудот: нејзиниот израз и содржина.

Во првата глава од овој дел (во **ТРЕТАТА ГЛАВА** од трудот) ги анализиравме фигуративните значења на секој инсект пооделно при што се движевме од етимонското кон фигуративното значење а на почеток од секој инсект ја наведовме и неговата симболика во разни митологии, доколку постои се разбира. Но пред подробното проучување на секој инсект пооделно, направивме општа анализа на семиолошките и семантичките признаци за целата база. Во семиолошки признаци спаѓа сè она што ја сочинува формата односно изразот на лексичката категорија «*фигуративни значења на инсектите*». Семиолошките признаци заедно со другите типови признаци (синтаксички, семантички, стилистички, библиографски и бројчани) се забележани во базата на податоци што ја нарековме ИНСЕКТИ. Базата содржи вкупно 23 полиња (признаци). Во семиолошки признаци спаѓаат 4 признаци: Зотипкласа, Зоовид, Зоороj, Зооособина.

**Зотипкласа** претставува таков признак кој ги раграничува ентомозоонимите според систематизациска припадност (тип, класа, ред и фамилија).

**Зоовид** претставува таков признак кој ги разграничува ентомозоонимите по видови. Така во францускиот корпус се застапени вкупно 48 видови инсекти, додека во македонскиот корпус има вкупно 29 инсекти. Веднаш паѓа в очи разликата меѓу двата јазика во однос на разновидноста на видовите и тоа во полза на францускиот јазик, меѓутоа со оглед на вкупниот број изрази станува разбирлива и разликата меѓу двата корпуса. Имено, односот меѓу вкупниот број единици од францускиот и од македонскиот корпус во базата изнесува 2,59: 1 (1056: 407) па оттаму се очекува францускиот корпус да пројави поголема разновидност (односот е 1,66: 1 во полза на францускиот јазик: 48 видови во францускиот наспроти 29 видови инсекти во македонскиот корпус).

Еве го прегледот на застапеност по видови и во двата јазика:

## ЗАСТАПЕНОСТ НА ИНСЕКТИТЕ ВО ФИГУРАТИВНИТЕ ЕДИНИЦИ

| **Француски јазик** | | | | **Македонски јазик** | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **Вид** | **Јавувања** | **Проценти** | | **Вид** | **Јавувања** | **Проценти** |
| 1.Мува | 135 | 12,78% | | 1. Пчела | 82 | 20,15 % |
| 2.Пчела | 100 | 9,47% | | 2.Мува | 49 | 12,04 % |
| 3.Болва | 98 | 9,28% | | 3.Вошка | 48 | 11,79 % |
| 4.Пеперуга | 90 | 8,52% | | 4.Мравка | 39 | 9,58 % |
| 5.Вошка | 82 | 7,76% | | 5.Болва | 25 | 6,14 % |
| 6.Пајак | 82 | 7,76% | | 6.Пајак | 25 | 6,14 % |
| 7.Мравка | 66 | 6,25% | | 7.Инсект | 25 | 6,14 % |
| 8.Штурец | 40 | 3,79% | | 8.Комарец | 14 | 3,44 % |
| 9.Оса | 34 | 3,22% | | 9.Штурец | 12 | 2,95 % |
| 10.Инсект | 32 | 3,03% | | 10.Оса | 12 | 2,95 % |
| 11.Светулка | 26 | 2,46% | | 11.Бумбар | 12 | 2,95 % |
| 12.Тавтабита | 26 | 2,46% | | 12.Крлеж | 9 | 2,22 % |
| 13.Комарец | 23 | 2,18% | | 13.Свилена буба | 9 | 2,22 % |
| 14.Штркол | 18 | 1,70% | | 14.Пеперуга | 7 | 1,72 % |
| 15.Скакулец | 18 | 1,70% | | 15.Скакулец | 5 | 1,23 % |
| 16.Мајски бумбар | 18 | 1,70% | | 16.Тавтабита | 4 | 0,98 % |
| 17.Скорпија | 16 | 1,51% | | 17.Молец | 4 | 0,98 % |
| 18.Молец | 15 | 1,42% | | 18.Божја бубалка | 4 | 0,98 % |
| 19.Б.бубалка | 13 | 1,23% | | 19.Лебарка | 4 | 0,98 % |
| 20.Бумбар | 13 | 1,23% | | 20.Стонога | 3 | 0,74 % |
| 21.Стонога | 10 | 0,95% | | 21.Мушичка | 3 | 0,74 % |

| | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|
| 22.Стршен | 10 | 0,95% | 22.Штркол | 2 | 0,49 % |
| 23.Скрежец | 10 | 0,95% | 23.Скорпија | 2 | 0,49 % |
| 24.Крлеж | 9 | 0,85% | 24.Стршен | 2 | 0,49 % |
| 25.В.конче | 9 | 0,85% | 25.Скрежец | 2 | 0,49 % |
| 26.Мушичка | 8 | 0,76% | 26.Светулка | 1 | 0,25 % |
| 27.Срамна вошка | 8 | 0,76% | 27.Срамна вошка | 1 | 0,25 % |
| 28.Лебарка | 6 | 0,57% | 28.Термит | 1 | 0,25 % |
| 29.Коњоштип | 5 | 0,47% | 29.Филоксера | 1 | 0,25 % |
| 30.Растителн а вошка | 4 | 0,38% | | | |
| 31.Еленче | 3 | 0,28% | | | |
| 32.Буништа-рец | 3 | 0,28% | | | |
| 33.Лепешкар | 3 | 0,28% | | | |
| 34.Термит | 3 | 0,28% | | | |
| 35.Богомолец | 2 | 0,19% | | | |
| 36.Гробар | 2 | 0,19% | | | |
| 37.Еднодневк а | 2 | 0,19% | | | |
| 38.Кошнилка | 2 | 0,19% | | | |
| 39.Дрозофил | 2 | 0,19% | | | |
| 40.Жужел | 2 | 0,19% | | | |
| 41.Свилена буба | 1 | 0,09% | | | |
| 42.Житен штетник | 1 | 0,09% | | | |
| 43.Олујник | 1 | 0,09% | | | |

| | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| 44.Компиров а златка | 1 | 0,09% | | | | |
| 45.Навета | 1 | 0,09% | | | | |
| 46.Гнилец | 1 | 0,09% | | | | |
| 47.Мелое | 1 | 0,09% | | | | |
| 48.Шушулај-ка | 1 | 0,09% | | | | |

* Вкупно 1056 јавувања * Вкупно 407 јавувања

Признакот **Зооброј** го регистрира вкупниот број на инсекти кои се содржат во секоја единица (1, 2, 3 или максимум 4 инсекти). Единиците со само еден инсект се најпогодни за изразување на содржината на мислата а само мал процент единици со по 2 или повеќе инсекти (максимум 5 отсто) можат да учествуваат во изразувањето на дадени содржини.

Признакот **Зоосособина** претставува поле во кое се регистрира семиолошката фигура на ентомолошкото фигуративно значење. Имено, тука се бележи онаа особина или сема (денотативна или конотативна) на инсектот која го произведува неговото фигуративно значење.

Особините на инсектите ги поделивме во две големи групи: 1. Физички особини и 2. однесување. Во групата на физички особини спаѓаат следните особини: големина, тежина, боја, градба.

Во втората група особини "Однесување" разграничивме три подгрупи: А. однесување на инсектите Б. однесување меѓу инсектите и животните (било да се работи за односи меѓу самите инсекти или пак меѓу инсектите и другите животни) В. однесување меѓу инсектите и луѓето (и во двете насоки).

Во семантички признаци спаѓаат следните 3 признаци од структурата на базата: Значењтема, Рефервалер и Фигура.

Признакот **Значењтема** ги бележи значењата и темите на ентомолошките единици со фигуративно значење. Се работи за сложен признак кој како да е составен од два признака кои можат да се разгледуваат на две рамништа: тематско (стриктно семантичко) и интерлокутивно (прагматичко).

Нашиот пристап во овој труд е главно тематски со оглед на тоа што целта нѝ беше да ги проучиме корелациите меѓу семиолошките и

семантичките структури во фигуративните ентомолошки говорни единици а не и нивните функции во говорната интеркомуникација.

Значењата на фигуративните ентомолошки единици што ги проучувавме се однесуваат главно на човекот, на неговите физички и психички особини и на неговиот социјален живот. Еден дел од тие ентомолошки единици не го симболизираат директно човекот но сепак индиректно се однесуваат на него. Имено, има многу гатанки, претскажувања, верувања и вицеви чии фигуративни значења не се директно антропоморфни но чија изведба игра улога во човековиот живот (да го поучат, да му го прогнозираат времето, да му пренесат традиционални изреки, да го засмејат).

Признакот **Реферvaler** ја бележи референтната вредност на ентомолошките лексеми со фигуративно значење. Референтната вредност е бележена во четири величини: позитивна, негативна, неутрална (и позитивна и негативна истовремено) и неодредена (ни позитивна ни негативна).

Во францускиот корпус ја среќаваме следната ситуација: со позитивна референтна вредност се јавуваат 210 ентомолошки лексеми што претставува 19,89 % од вкупниот број француски изрази со фигуративно значење (1056). Неутрална вредност поседуваат 18 ентомолошки лексеми што претставува 1,70 %. Неодредена вредност покажува 95 ентомолошка лексема што претставува 8,99 %, додека со негативна референтна вредност се одликуваат 733 лексеми што претставува 69,41 % од вкупниот број ентомолошки единици со фигуративно значење во францускиот корпус. Значи најбројни се единиците со негативна вредност, потоа доаѓаат единиците со позитивна, па со неодредена и на крај со неутрална референтна вредност.

Во македонскиот корпус ситуацијата е приближно иста. Имено, со позитивна вредност се одликуваат 92 ентомолошки лексеми што претставува 22,60 % од вкупниот број ентомолошки единици со фигуративно значење во македонскиот корпус (407). Неутрална вредност поседуваат 6 единици што претставува 1,47 %. Со неодредена вредност се јавуваат 44 лексеми што претставува 10,81 %. Најголем број лексеми се јавуваат со негативна вредност, вкупно 265 што претставува 65,11 %. Значи и во македонскиот корпус најбројни се единиците со негативна вредност, потоа доаѓаат оние со позитивна, па со неодредена и на крај со неутрална референтна вредност.

**Фигура** е едно од обележјата кои се однесуваат на формата односно изразот на една лексичка категорија со фигуративни значења. Од

вкупно 10 фигури застапени во двата јазика 8 се исти додека само две се различни но со мала застапеност (со по 1 пример). Еве ја табелата на

## ЗАСТАПЕНОСТ НА ФИГУРИТЕ ВО ЕНТОМОЛОШКИТЕ ФИГУРАТИВНИ ЕДИНИЦИ

| **Француски јазик** | | | **Македонски јазик** | | |
|---|---|---|---|---|---|
| Вид | Јавувања | Проценти | Вид | Јавувања | Проценти |
| 1.Метафрора | 434 | 41,10 % | 1.Метафора | 220 | 54,05 % |
| 2.Аналогија | 232 | 21,97 % | 2.Компарациј а | 58 | 14,25 % |
| 3.Конкретно значење | 128 | 12,12 % | 3.Аналогија | 45 | 11,06 % |
| 4.Компарација | 93 | 8,81 % | 4.Персонифи-кација | 34 | 8,35 % |
| 5.Метонимија | 89 | 8,43 % | 5.Конкретно значење | 27 | 6,63 % |
| 6.Персони-фикација | 64 | 6,06 % | 6.Метонимија | 12 | 2,95 % |
| 7.Хипербола | 10 | 0,95 % | 7.Хипербола | 7 | 1,72 % |
| 8.Игра на збо-рови | 4 | 0,38 % | 8.Игра на збо-рови | 4 | 0,98 % |
| 9.Иронија | 1 | 0,01 % | | | |
| 10.Паронимија | 1 | 0,01 % | | | |

* Вкупно 1056 единици * Вкупно 407 единици

Од оваа табела можеме да видиме дека меѓу францускиот и македонскиот корпус постојат следните разлики: во францускиот корпус со поголема застапеност во однос на македонскиот се одликуваат аналогијата, метонимијата и конкретното значење додека кај сите останати фигури застапеноста е поголема во македонскиот корпус.

**ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема МУВАТА со 135 единици со фигуративно значење. Во митологиите мувата симболизира нечистотија, распаѓање, пренесување болести и непрекинато гонење.

На семиолошки план, францускиот корпус содржи 45 единици чија симболика потекнува од физичката особина "МАЛО ПО ГОЛЕМИНА", 22 потекнуваат од особината на однесување " ИСХРАНА " а најголем број (61) од особините на однесување "ЛЕТАЊЕ И КАСАЊЕ". На семантички план, мувата се претставува како: мало и невредно, стрвно и валкано, агресивно суштество. На вредносен план, во францускиот корпус 130 единици се со негативна, 1 е со позитивна и 4 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 7 фигури: метафора (73), метонимија (27), единици со конкретно значење (14), компарација (12), аналогија (4), персонификација (3) и хипербола (2).

Во македонскиот корпус мувата е застапена со 49 единици и се наоѓа на второ место. На семиолошки план, 12 единици потекнуваат од физичката особина "МАЛО ПО ГОЛЕМИНА", 8 од особината на однесување "ИСХРАНА", 29 од особините на однесување "ЛЕТАЊЕ И КАСАЊЕ". На семантички план, мувата се претставува како: мало и невредно, стрвно и валкано, агресивно, кротко суштетство. На вредносен план, во македонскиот корпус 46 единици се со негативна, 2 со позитивна и 1 е со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 7 фигури: метафора (28), компарација (6), аналогија (4), единици со конкретно значење (4), метонимија (3), хипербола (3), персонификација (1).

**ВТОРОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема ПЧЕЛАТА со 100 единици. Во митологиите пчелата го симболизира следното: животниот принцип, душата; Христовата благост и сочуствување додека осилото ја овоплотува праведноста на Христовиот суд; елоквенцијата, поезијата и интелигенцијата; зборот; кралот или царот - господар на редот; воинствениот жар и храброста; медот симболизира богатство, исполнетост и особено благост; во Ведите медот претставува образувачки принцип, извор на животот и на бесмртноста; во келтската традиција медовината претставува напиток на бесмртноста; во христијанската религија медот симболизира знаење, мудрост, спознание.

На семиолошки план, 10 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 76 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 14 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПЧЕЛАТА И ЧОВЕКОТ". На се-

мантички план, пчелата се претставува: како предметна стварност (делови од човечкото тело, нешто слатко, корисно и пријатно), како човечко однесување (работливо суштество, готован, опасно суштество, амбивалентно суштество, слаткоречив или дволичен говор) и како заедница (организирана заедница). На вредносен план, 53 единици се со позитивна, 22 со неодредена, 17 со негативна и 8 со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (61), единици со конкретно значење (26), компарација (7), персонификација (5) и хипербола (1).

Во македонскиот корпус пчелата е застапена со 82 единици и се наоѓа на прво место. На семиолошки план, 2 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 68 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 8 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПЧЕЛАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ", 4 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПЧЕЛАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, пчелата се претставува: како предметна стварност (нешто слатко, корисно и пријатно), како човечко тело (грдо суштество), како човечко однесување (возвишено суштество, работливо суштество, готован, опасно суштество, амбивалентно суштество / и добро и лошо /, брзо размножување, "откаченост", љубовна треска, слаткоречив, дволичен говор, дрдорење) и како заедница (насобран народ). На вредносен план, 59 единици се со позитивна, 10 со негативна, 7 со неодредена и 6 со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (58), компарација (14), персонификација (5), аналогија (3), единици со конкретно значење (2).

**ТРЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема БОЛВАТА со 98 единици. На семиолошки план, 7 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 18 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 16 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БОЛВАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 57 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БОЛВАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, болвата се претставува како: мало и немоќно суштество, пргаво и скокачко суштество, паразит, нападно и опасно суштество и лезбијка и проститутка. На вредносен план, 97 единици се со негативна, а само 1 е со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 7 фигури: метафора (32), метонимија (26), персонификација (13), компарација (12), единици со конкретно значење (7), аналогија (4) и хипербола (4).

Во македонскиот корпус болвата е застапена со 25 единици и се наоѓа на петто место. На семиолошки план, 5 единици потекнуваат од физичката особина "ГОЛЕМИНА", 5 единици водат потекло од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 единици водат потекло од признакот

"ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БОЛВАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 13 единици потекнуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БОЛВАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, болвата во македонскиот јазик се претставува како: мало суштество, паразит, нападно и опасно суштество. На вредносен план, во македонскиот корпус сите 25 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (9), компарација (7), аналогија (7), персонификација (2).

**ЧЕТВРТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема ПЕПЕРУГАТА со 90 единици. Во митологиите пеперугата симболизира: лежерност и непостојаност; воскресната душа; дневно и ноќно сонце; куклата симболизира јајце односно потенцијалност на суштеството, додека пеперугата која излегува од куклата симболизира воскреснување; кај Ацтеките, пеперугата претставува симбол на душата или на животниоот здив кој се ослободува од устата на оној што умира; ноќната пеперуга "мртовечка глава" ја симболизира душата на човек кој умрел трагично; гасеницата во француската култура се смета како негативна: симбол на грдост, на ползење и на порив кон нечовечност; во Упанишадите гасеницата се смета како симбол на трансмиграцијата; коконата претставува симбол на метаморфози.

На семиолошки план, 19 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 52 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ" и 19 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПЕПЕРУГАТА и ЧОВЕКОТ". На семантички план, пеперугата се претставува: како предметна стварност (скудна исхрана, нежност и неотпорност), како човечко тело (убавина /грдост, дебелина, големина, тежина), како човечко однесување (непостојан, ветропирест и љубопитен дух, повлечен живот, потполно остварување, раздвиженост, преголема желба, тажни мисли, штетник, лошо суштество) и како предзнак за (атмосферски промени, љубов и женидба, вести и гости, лек против болести и добивка и среќа). На вредносен план, 50 единици се со негативна, 31 со позитивна, 5 со неодредена и 4 со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 6 фигури: аналогија (38), метафора (35), компарација (7), единици со конкретно значење (7), метонимија (2) и персонификација (1).

Во македонскиот корпус пеперугата е застапена со 7 единици и се наоѓа на четиринаесетто место. На семиолошки план, 5 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 2 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, пеперугата се претставува: како семиолошка фигура за (загатнување), како човечко однесување (нешто вкоренето, наконтена госпоѓа, исфорсирано држење, укротеност) или како предзнак за (голема војска, скапотија). На вредносен

план, 5 единици се со негативна и 2 со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (4), аналогија (2) и компарација (1).

**ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го делат ВОШКАТА, заедно со пајакот, со 82 единици. На семиолошки план, 5 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 11 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 64 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, вошката се претставува: како човечко тело (грдост, валканост, ситно суштетство, делови од телото), како припадност на луѓето (етноним), како човечко однесување (ситничарење, скржавост, сиромаштија, вообразеност, надуеност, радост и уживање, мрзливост, заснованост на гласини, колерик, избувлив човек, незгоден паразит, злобник) и како предзнак за (благопријатно дејство за здравјето, бериќет и долг живот). На вредносен план, 73 единици се со негативна и 9 се со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (32), единици со конкретно значење (24), метонимија (14), компарација (11) и хипербола(1).

Во македонскиот корпус вошката е застапена со 48 единици и се наоѓа на трето место. На семиолошки план, 4 единици се со симболика која води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 5 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ" и 39 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, вошката се претставува: како предметна стварност (нешто ситно, пари, богатство), како човечко тело (мало и немоќно суштество) и како човечко однесување (вообразеност, надуеност, немешање во туѓи работи, незгоден паразит, нечистотија, мрзливост /посебно кај жените/, сиромаштија). На вредносен план, 42 единици се со негативна, 4 се со позитивна и 2 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (38), единици со конкретно значење (3), аналогија (3), метонимија (2) и компарација (2).

**ПЕТОТТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го делат ПАЈАКОТ, заедно со вошката, со 82 единици. Во митологиите пајакот симболизира: создавач на ткивото на светот или пак како креатор на превезот на илузиите кој ја сокрива Врховната Реалност (во староиндиската митологија); тенкоста на пајажината, го симболизира неуспехот на човекот кој сакал да се натпреварува со Господ Бог во создавањето на светот; вишо божество - демиург, создавач на космосот;

предвидувачката или гатачката функција на пајаците се среќава кај Бамуните од Камерун; водач на душите; кај Бамбарите, пајакот го симболизира највисокиот степен на чинот на воведување; сликата на пајак кој се качува пругоре своите влакна претставува слика на слободата, а влакното преставува средство, подлога за духовно себеостварување; во христијанската симболика пајакот е најпрвин симбол на скржавост, зашто тој «ја цеди мувата како што скржавецот го цеди сиромавиот», потоа и на ѓаволот «кој нѝги подметнува своите замки како што пајакот ја подметнува својата мрежа» .

На семиолошки план, 10 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 48 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 17 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПАЈАКОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 7 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОШКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, пајакот се претставува: како предметна стварност (делови од човечкото тело или човечка става, напуштени предмети или места од страна на луѓето или пак одминат временски интервал, нешто апстрактно кое е несолидно, неиздржливо и стои на стаклени нозе), како човечко однесување (забавено движење на луѓе кое симболизира претенциозност, итро, подло, егоистично и опасно суштество) и како предзнак за (убаво време, дожд, лошо време, среќа, несреќа, пари и добро здравје). На вредносен план, 51 единица се со негативна, 28 со позитивна и 3 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: аналогија (46), метафора (25), компарација (4), персонификација (4) и метонимија (3).

Во македонскиот корпус пајакот е застапен со 25 единици и го дели петтото место, заедно со болвата и со "инсект". На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 4 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 16 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПАЈАКОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 3 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ПАЈАКОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, пајакот се претставува: како предметна стварност (нешто кинливо и несолидно), како човечко однесување (итро, подло, егоистично и опасно суштество) и како предзнак за (добивање писмо, гост, добивање пари и епидемија). На вредносен план, 13 единици се со негативна, 9 со неодредена и 3 се со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (9), персонификација (9), аналогија (4), единици со конкретно значење (2) и компарација (1).

**СЕДМОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема МРАВКАТА со 66 единици. Во митологиите мравката симболизира:  работливост, организиран живот во заедница и грижа за

иднината; чесност (во Талмудот); ништожност на единката (Индија); работлив и неуморен извршител (кај Келтите); мравјалникот претставувал женски полов орган на земјата додека во завршната етапа тој мравјалник станал уста од која излегле зборот и неговата материјална потпора - техниката на ткаење која со помош на мравките им била пренесена на луѓето (кај Догоните и Бамбарите).

На семиолошки план, 22 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 28 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 5 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 11 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, мравката се претставува: како човечко однесување (одавање непријатен мирис, отрпнатост на дел од телото и сврбеж, раздвиженост и подвижност, желба за дружење и моќ на солидарното однесување, мноштво луѓе, мало и немоќно суштество, работливо суштество, крадец на туѓо, жртва, опасно и лошо суштество) и како предзнак за (жешко време, дожд и бура, позитивни и негативни настани). На вредносен план, 41 единица е со негативна, 21 со позитивна и 4 се со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 8 фигури: метафора (24), аналогија (18), персонификација (11), компарација (5), метонимија (4), единици со конкретно значење (2), хипербола (1) и игра на зборови (1).

Во македонскиот корпус мравката е застапена со 39 единици и се наоѓа на четврто место. На семиолошки план, 20 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 18 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ" и 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МРАВКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, мравката се претставува: како човечко однесување (мало и немоќно суштество, мноштво, работливо суштество, стрвно суштество, бавно движење, непријатно чувство, страв) и како предзнак за (војна, сиромаштија, богатство). На вредносен план, 16 единици се со негативна, 14 со позитивна и 9 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 7 фигури: метафора (25), компарација (5), персонификација (2), аналогија (2), метонимија (2), единици со конкретно значење (2) и хипербола (1).

**ОСМОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема ШТУРЕЦОТ со 40 единици. Во митологиите штурецот симболизира: кај Кинезите тој се сметал како симбол на животот, смртта и воскреснувањето. Кинезите верувале дека присуството на штурецот во домот носи среќа а истото верување се среќава и кај медитеранските народи.

На семиолошки план, 2 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 30 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 7 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТУРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, штурецот се претставува: како назив за луѓе (жители на место полно со штурци), како временска одредба (временски отсечок кој никогаш не се случил), како човечко однесување (свирење на лоша виолина, кречетало, фалење разум, враќање разум, главоболка по пијанство, извлекување податоци, барање кредит, попаѓање во невола, истраен поборник, љубезен умилкувач, наследување на особини, романтично расположение, беда, итар човек, копнеж по домот, сакан, љубов, страв, преплашеност, поткажувач, кодош) и како предзнак за (временски појави, за среќа, за богатсво, за смрт, за заштита од вештери и судски извршители, за лечење од хидрописија). На вредносен план, 18 единици се со позитивна, 15 со негативна, 4 со неодредена и 3 со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 8 фигури: аналогија (15), метафора (13), компарација (4), персонификација (3), единици со конкретно значење (2), хипербола (1), метонимија (1) и игра на зборови (1).

Во македонскиот корпус штурецот е застапен со 12 единици и го дели деветтото место, заедно со осата и бумбарот. На семиолошки план, сите 12 единици се со симболика која води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ". На семантички план, штурецот се претставува: како предметна стварност (непријатен континуиран звук, создавање романтично расположение) и како човечко однесување (дрдорење, неработник, барање невозможни работи). На вредносен план, 10 единици се со негативна а по 1 единица е со позитивна и неодредена вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: персонификација (8), единици со конкретно значење (2), метафора (1) и хипербола (1).

**ДЕВЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема ОСАТА со 34 единици. Во митологиите осата симболизира: во Северна Родезија се смета како шеф на сите птици и влекачи на земјата и таа е господарка на огинот; за Бамбарите од Мали осата ја симболизира моќта на сублимација, на трансфигурација и на промена на профаното во свето.

На семиолошки план, 1 единица потекнува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 11 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 21 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, осата се претставува: како човечко тело (убава става,

тело), како човечко однесување (јавна жена, скитник, забавувач, ништожник, скржавец, силник, голем и моќен измамник, лошо суштество, итро суштество, пецкање, критичен и подбивен говор, лошо пеење) и како предзнак за (убаво или лошо време, студена и влажна зима, сува и плодна година, година на виното). На вредносен план, 26 единици се со негативна вредност, 6 со позитивна и 2 единици со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 6 фигури: метафора (13), аналогија (8), единици со конкретно значење (6), метонимија (3), компарација (3), игра на зборови (1).

Во македонскиот корпус осата е застапена со 12 единици и го дели деветтото место, заедно со штурецот и бумбарот. На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 9 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ОСАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, осата се претставува: како човечко однесување (опасно суштество, лошо суштество, пецкање, молчење) и како предзнак за (скапотија). На вредносен план, сите 12 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: единици со конкретно значење (4), метафора (3), компарација (3), метонимија (1) и аналогија (1).

**ДЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема "ИНСЕКТ" - от со 32 единици. Во митологиите "инсект" - от симболизира: души на умрените кои ја посетуваат земјата (во Централна Америка).

На семиолошки план, 19 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 4 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 7 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, инсектот се претставува: како предметна стварност (недоразвиено, недовршено нешто, самоуништувачка природа на нештата, нешто застарено, ретро, нешто исклучително, посебно), како живо суштество (нешто мало, влакнесто и страшно, мршојадец), како човечко тело (физички слаб, тенок човек, мало, ништожно суштество, недоразвиено, заостанато суштество), како човечко однесување (несамокритичност, интуиција, смрт, работливост, остра, длабока болка, омразно и опасно суштество, лудост, откаченост, ситничарење) и како предзнак за (развој на овошни црвчиња, добро или лошо време). На вредносен план, 26 единици се со негативна, 2 со позитивна, 1 со неодредена и 1 со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 7 фигури: метафора (17), единици со конкретно значење (6), компарација (3), аналогија (3), паронимија (1), метонимија (1) и персонификација (1).

Во македонскиот корпус "инсект" - от е застапен со 25 единици и го дели петтото место, заедно со болвата и пајакот. На семиолошки план, 15 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 7 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" и 3 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ИНСЕКТОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, инсектот се претставува: како човечко однесување (мрза, неизбежност на лоши примероци, смрт, тешкотии, нагризување, подјадување, неквалитет, мирен човек, брзо размножување и во голем број, човек кој нанесува штети и живее на туѓа сметка, непријатно чувство, лудост, откаченост), како знак за (семоќта на Господ, загатка за краставица, споредба меѓу дрвените црви и глумците). На вредносен план, 22 единици се со негативна, 2 со позитивна и 1 е со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 6 фигури: метафора (13), компарација (4), метонимија (3), аналогија (2), единици со конкретно значење (2) и игра на зборови (1).

**ЕДИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СВЕТУЛКАТА, заедно со тавтабитата, со 26 единици. Во митологиите светулката симболизира: придружничка на сиромашните студенти на коишто им подарува светлина во нивната ноќна работа (во Кина); души на бесмртните херои (во Виетнам); во Јапонија се слави празник на светулките.

На семиолошки план, 1 единица води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 25 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, светулката се претставува: како човечко тело (дебело суштество), како човечко однесување (суштество кое ја победува темнината) и како предзнак за (временски појави, доброќудни настани, злоќудни настани). На вредносен план, 11 единици се со позитивна, 8 единици со негативна и 7 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: аналогија (17), персонификација (7), компарација (1) и иронија (1).

Во македонскиот корпус светулката е застапена со 1 единица и го дели дваесет и шестото место, заедно со срамната вошка, термитот и филоксерата. На семиолошки план, единствената единица е со симболика која води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, инсектот се претставува: како знак за (загатка). На вредносен план, единицата има неодредена вредност. На реторички план, единицата е со конкретно значење.

**ЕДИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ТАВТАБИТАТА, заедно со светулката, со 26 единици со фигуративно значење. На семиолошки план, 6 единици водат

потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 6 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 12 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, тавтабитата се претставува: како човечко тело (глад, изгладнетост, смрдеа), како човечко однесување (подлост, полтронство, смачкува, победува, отворање непријатни теми, сексуален однос (за жена), носач на мртовечки сандак, лажна богомолка, проститутка и лоша жена, бавно одење, мрзливко, влечко, задевач и паразит, непријатност и бес). На вредносен план, сите 26 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 6 фигури: метафора (12), компарација (5), единици со конкретно значење (4), аналогија (3), метонимија (1) и персонификација (1).

Во македонскиот корпус тавтабитата е застапена со 4 единици и го дели шеснаесеттото место, заедно со молецот, божјата бубалка и лебарката. На семиолошки план, сите 4 единици водат потекло од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ТАВТАБИТАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, тавтабитата се претставува: како човечко однесување (задевач и паразит). На вредносен план, сите 4 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: аналогија (3) и конкретно значење (1).

**ТРИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема КОМАРЕЦОТ со 23 единици. Во митологиите комарецот симболизира: агресивност. Тој упорно се обидува да го наруши интимниот живот на жртвата и се храни со нејзината крв.

На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 19 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, комарецот се претставува: како човечко тело (мало суштество или дете), како човечко однесување (налудничавост, задевач и опасно суштество, сексуален однос), како верување за (одбрана од комарците, отелотворувач на душите на умрените) и како предзнак за (бура). На вредносен план, 21 единица е со негативна вредност, 1 со позитивна и 1 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: аналогија (7), персонификација (6), единици со конкретно значење (5), метафора (4), метонимија (1).

Во македонскиот корпус комарецот е застапен со 14 единици и се наоѓа на осмо место. На семиолошки план, 8 единици водат потекло од

признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ" и 5 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОМАРЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, комарецот се претставува: како предметна стварност (мала, невредна работа), како живо суштество (невредно животно), како човечко тело (низок човек или дете), како човечко однесување (безвредни луѓе, задевач и опасно суштество, лошо суштество, мало предупредување) и како предзнак за (магла и лошо време). На вредносен план, сите 14 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: метафора (8), персонификација (3), хипербола (1), аналогија (1) и игра на зборови (1).

**ЧЕТИРИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ШТРКОЛОТ, заедно со скакулецот и мајскиот бумбар, со 18 единици. На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 5 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 6 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 5 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, штрколот се претставува: како назив (основа за формирање фамилно име), како човечко однесување (преувеличување на тешкотии или на несреќа, вознемиреност, раздвиженост, слободна девојка, човек кој постојано следи некого, шпион, поголема сила на малите, голема несреќа, неуништивост на луѓето од лоша сорта), како предзнак за (олуја и дожд, убаво време), како верување за (жетвата, нештипење на штрклите, доаѓање на штрколот, уништување на штрклите). На вредносен план, 12 единици се со негативна, 4 со позитивна и 2 се со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (9), аналогија (7) и компарација (2).

Во македонскиот корпус штрколот е застапен со 2 единици и го дели дваесет и второто место, заедно со скорпијата, стршенот и скрежецот. На семиолошки план, 1 единица црпе симболика од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ШТРКОЛОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, штрколот се претставува: како предметна стварност (условеност на појавите), како човечко однесување (збрлавеност, побеснување). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (1) и метонимија (1).

**ЧЕТИРИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СКАКУЛЕЦОТ, заедно со штрколот и мајскиот бумбар, со 18 единици. Во митологиите скакулецот симболизира:

овоплотување на напаста, на пустошувачкото намножување. Во Стара Кина намножувањето на скакулците имало сосема подруга вредност: тоа било симбол на многубројно наследство па според тоа и на божји благослов. А ритамот на скоковите на скакулецот се поврзувал со сезонските ритуали на плодноста, со правилата за социјална и семејна рамнотежа.

На семиолошки план, 4 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 14 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, скакулецот се претставува: како човечко тело (здебеленост, исушена, стара мома), како човечко однесување (внимателно слушање и гледање, жители-скокачи на ендеци, подвижна млада девојка, балерина во Парискатa опера, магарица (игра со скокање), слободна жена, жени кои разгледуваат без да купуваат, висока, сува и невешта девојка, уништување, неработење, безсодржинско зборување), како предзнак за (доброќудната моќ на угриз од скакулец за излечување на тртки), како назив за (фамилно име), како предмет (на груби и свирепи детски игри). На вредносен план, 9 единици се со негативна, 8 со неопределена и 1 единица е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (11), компарација (4), единици со конкретно значење (2) и аналогија (1).

Во македонскиот корпус скакулецот е застапен со 5 единици и се наоѓа на петнаесетто место. На семиолошки план, 1 единица води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 4 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, скакулецот се претставува: како човечко тело (слабо суштество), како човечко однесување (подвижно суштество, краткотрајност на измамата), како предзнак за (скапотија, голема војска). На вредносен план, 2 единици се со негативна и 1 единица е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: компарација (2), аналогија (2) и метафора (1).

**ЧЕТИРИНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели МАЈСКИОТ БУМБАР, заедно со штрколот и скакулецот, со 18 единици. На семиолошки план, 1 единица е со симболика која води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 14 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 2 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МАЈСКИОТ БУМБАР И ЧОВЕКОТ". На семантички план, мајскиот бумбар се претставува: како предметна стварност (нешто солидно, исклучително), како човечко однесување (недоделкан, ветрушка, ортаци, соучесници, заеднички живот на

двојка, сексуални врски меѓу наводни роднини, откаченост, налудничавост, попаѓање во стапица, во непријатна ситуација, мастурбирање на маж, зависност, неслобода на дејствување) и како предзнак за (одреден временски отсечок, добар род, лош род). На вредносен план, 9 единици се со негативна, 5 со неодредена, 3 со позитивна и 1 е со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 5 фигури: аналогија (6), метафора (5), компарација (5), метонимија (1) и единици со конкретно значење (1).

**СЕДУМНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема СКОПРИЈАТА со 16 единици. Во митологиите скорпијата симболизира: овоплотувач на воинствениот дух, полн со злоба, кој чека во заседа спремен да убие; мајчинско себежртвување; Бог на ловот  (кај Мајите); ритуално отсечување на клиторисот (кај Догоните); во Египет скорпијата била обожавана во ликот на божицата Селкет која била претставена како скорпија со женска глава и таа ги лечела болестите на внатрешните органи; во грчката традиција, скорпијата е осветничка на Артемида, вечно младата и недруштвена божица на ловот; отелотворувач на непријателот, еретикот, демонот и змијата (во Стариот и Новиот Завет); опасното умилкување, дијалектиката на демонот искушувач.

На семиолошки план, 1 единица потекнува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 1 единица произлегува од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 14 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКОРПИЈАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, скорпијата се претставува: како човечко однесување (опасно и лошо суштество, критичен и злонамерен говор, ејакулирање) и како предзнак за (дожд). На вредносен план, сите 16 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (9), аналогија (5), единици со конкретно значење (1) и персонификација (1).

Во македонскиот корпус скорпијата е застапена со 2 единици и го дели дваесет и второто место, заедно со штркот, стршенот и скрежецот. На семиолошки план, 1 единица води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 1 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, скорпијата се претставува: како човечко тело (грдо лице, плашило) и како човечко однесување (лоша жена). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, и двете единици се засновани врз метафората.

**ОСУМНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема МОЛЕЦОТ со 15 единици. На семиолошки план, 13 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од

признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, молецот се претставува: како предметна стварност (сиромашен, беден), како човечко тело (остареност, гурелки, ќелавост, туберкулозност, мали очи) и како човечко однесување (уништувач, цимолење). На вредносен план, сите 15 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (9), единици со конкретно значење (4), метонимија (1) и персонификација (1).

Во македонскиот корпус молецот е застапен со 4 единици и го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, божјата бубалка и лебарката. На семиолошки план, 2 единици произлегуваат од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ" и 2 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ МОЛЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, молецот се претставува: како предметна стварност (одличен квалитет /преку негација/) и како живо суштество (уништувач, опасно суштество). На вредносен план, сите 4 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури со по 1 единица: метафора, персонификација, конкретно значење и аналогија.

**ДЕВЕТНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели БОЖЈАТА БУБАЛКА, заедно со бумбарот, со 13 единици. На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 11 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, божјата бубалка се претставува: како човечко однесување (хомосексуалец, преголема грижа за убавината), како предзнак за (убаво и лошо време, среќа, одење во рај, мажење, мерење време, богатство). На вредносен план, 7 единици се со позитивна, 3 со негативна, 1 со неодредена и 1 е со неутрална вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: аналогија (11), персонификација (1) и метафора (1).

Во македонскиот корпус божјата бубалка е застапена со 4 единици и го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, молецот и лебарката. На семиолошки план, 1 единица произлегува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 3 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, божјата бубалка се претставува: како човечко тело (лесно облечена жена), како човечко однесување (голема подвижност), како предзнак за (повикување гости, женење). На вредносен план, 2 единици се со позитивна и 2 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: аналогија (2), метафора (1) и компарација (1).

**ДЕВЕТНАЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели БУМБАРОТ, заедно со божјата бубалка, со 13 единици. На семиолошки план, 2 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 8 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 3 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ БУМБАРОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, бумбарот се претставува: како предметна стварност (недобар квалитет), како човечко тело (зуење во ушите), како човечко однесување (тага, меланхолија, паразит, неразбирливо говорење, џамкање, тормозење, тапоглавост, јавна жена, орган на јавниот ред во селските краеви), како предзнак за (пладне, дожд, студена и влажна зима), како назив за (фамилно име), како предмет на (напади на деца поради неговиот мед, одгледување за трки). На вредносен план, 9 единици се со негативна и 4 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (7), аналогија (3), единици со конкретно значење (2) и компарација (1).

Во македонскиот корпус бумбарот е застапен со 12 единици и го дели деветтото место, заедно со штурецот и осата. На семиолошки план, 4 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", и 8 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, бумбарот се претставува: како живо суштество (поголем инсект во однос на мравката), како човечко тело (преливна боја на очите, човек со тркалезно лице), како човечко однесување (надуеност, самозадоволност, промашување, поп в црква, недоволно квалитетни луѓе, неразбирливо говорење), како знак за (бумбар). На вредносен план, 10 единици се со негативна вредност, 1 со позитивна и 1 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (5), компарација (5) и персонификација (2).

**ДВАЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СТОНОГАТА, заедно со стршенот и скрежецот, со 10 единици. На семиолошки план, 9 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТОНОГАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, стоногата се претставува: како предметна стварност (многубројност) и како човечко однесување (наивно суштество, гневен наивко). На вредносен план, 8 единици се со неодредена и 2 единици со негативна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: персонификација (7), единици со конкретно значење (2) и метафора (1).

Во македонскиот корпус стоногата е застапена со 3 единици и го дели дваесеттото место, заедно со мушичката. На семиолошки план, сите 3 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ".

На семантички план, стоногата симболизира многубројност. На вредносен план, сите 3 единици се со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: игра на зборови (2) и единици со конкретно значење (1).

**ДВАЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СТРШЕНОТ, заедно со стоногата и скрежецот, со 10 единици. На семиолошки план, 3 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 3 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 4 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СТРШЕНОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, стршенот се претставува: како живо суштество (опасно суштество), како човечко однесување (немирно суштество, паразит и неработник, задирање, пецкање, лут, избувлив човек) и како предзнак за (убаво време). На вредносен план, 9 единици се со негативна и 1 е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (7) и аналогија (3).

Во македонскиот корпус стршенот е застапен со 2 единици и го дели дваесет и второто место, заедно со штрколот, скорпијата и скрежецот. На семиолошки план, и двете единици произлегуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, стршенот се претставува: како човечко однесување (немирно суштество, луто, јадосано суштество). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (1) и компарација (1).

**ДВАЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СКРЕЖЕЦОТ, заедно со стоногата и стршенот, со 10 единици. Во митологиите скрежецот симболизира: врз основа на последователноста на неговиот ноќен молк и дневно пеење под сончевата топлина скрежецот е симбол на комплементарниот пар светлина - темнина; пословичната негрижа за иднината направила од скрежецот амблем на поетот сонувач и сиромав; во Кина, скрежецот и неговата нимфа се сметаат како симболи на лунарните фази, како што се гледа од обичајот да се става скрежец од жад во устата на умрените. На семиолошки план, 7 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКРЕЖЕЦОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СКРЕЖЕЦОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, стршенот се претставува: како човечко однесување (гитарист, пејач, пијанство, дрдорко, негрижа за иднината, новопечен богаташ, бесполезна работа). На вредносен

план, 5 единици се со неодредена, 4 со негативна и 1 е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (6), персонификација (3) и компарација (1).

Во македонскиот корпус скрежецот е застапен со 2 единици и го дели дваесет и второто место, заедно со штрколот, скорпијата и стршенот. На семиолошки план, 1 единица произлегува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, скрежецот се претставува: како човечко тело (лупење на кожата), како човечко однесување (негрижа за иднината). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, застапена е 1 фигура: компарација (2).

**ДВАЕСЕТ И ЧЕТВРТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели КРЛЕЖОТ, заедно со водното конче, со 9 единици. На семиолошки план, 2 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 5 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, крлежот се претставува: како живо суштество (не толку опасно суштество), како човечко однесување (претерана алчност, паразит, пијанство, прчење, валкано и мрзливо суштество, нападен човек, повикување на помало зло). На вредносен план, сите 9 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (4) , компарација (4) и единици со конкретно значење (1).

Во македонскиот корпус крлежот е застапен со 9 единици и го дели дванаесеттото место, заедно со свилената буба. На семиолошки план, 3 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 3 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ", 2 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ" и 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КРЛЕЖОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, крлежот се претставува: како елемент за загатнување на (крлеж), како човечко однесување (релативно богатство, скржав човек, паразит, нападен човек, незавидна положба, претерана штедливост). На вредносен план, 8 единици се со негативна и 1 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (5), компарација (2), персонификација (1) и хипербола (1).

**ДВАЕСЕТ И ЧЕТВРТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ВОДНОТО КОНЧЕ, заедно со крлежот, со 9 единици. Во митологиите водното конче симболизира: елеганција и лежерност; тоа е симбол на Јапонија а самата земја се означува понекогаш со називот *Оси̅ров на водно̅о конче*.

На семиолошки план, 2 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 6 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ" и 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ВОДНОТО КОНЧЕ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, водното конче се претставува: како човечко тело (крупна жена), како човечко однесување (ситничар) , како предзнак за (дожд, среќа, стапување во брак, несреќа, несреќа во љубов, смрт), како верување за (поврзаност на водното конче со ѓаволот). На вредносен план, 6 единици се со негативна, 2 со позитивна и 1 единица е со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: аналогија (7) и метафора (2).

**ДВАЕСЕТ И ШЕСТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели МУШИЧКАТА, заедно со срамната вошка, со 8 единици. Во митологиите мушичката симболизира: средство на божја освета.

На семиолошки план, 7 единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, мушичката се претставува: како живо суштество (мало суштество), како човечко тело (мало суштество или дете), како човечко однесување (мал крадец или злосторник, мала грешка, обичен, сиромашен човек) и како предзнак за (студена пролет). На вредносен план, 7 единици се со негативна и 1 е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: метафора (5), единици со конкретно значење (2) и аналогија (1).

Во македонскиот корпус мушичката е застапена со 3 единици и го дели дваесеттото место, заедно со стоногата. На семиолошки план, 2 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 1 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, мушичката се претставува: како човечко однесување (мирно, кротко суштество, налудничавост, досадување, неподнесување). На вредносен план, 2 единици се со негативна и 1 е со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (2) и компарација (1).

**ДВАЕСЕТ И ШЕСТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СРАМНАТА ВОШКА, заедно со мушичката, со 8 единици. На семиолошки план, 1 единица произлегува од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" и 7 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, срамната вошка се претставува: како живо суштество (паразит), како човечко тело (влакна на пубисот, погрда за стара жена), како човечко однесување (невоспитано дете, надменост, надуеност). На вредносен план, сите 8 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени

се 4 фигури: единици со конкретно значење (4), метонимија (2), компарација (1) и метафора (1).

Во македонскиот корпус срамната вошка е застапена со 1 единица и го дели дваесет и шестото место, заедно со светулката, термитот и филоксерата. На семиолошки план, единствената единица произлегува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ СРАМНАТА ВОШКА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, срамната вошка се претставува: како човечко однесување (упикувач, полтрон). На реторички план, единицата се заснова на метафора.

**ДВАЕСЕТ И ОСМОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема ЛЕБАРКАТА со 6 единици. На семиолошки план, 4 единици произлегуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, лебарката се претставува: како живо суштество (одвратно суштество), како човечко однесување (потиштеност, црни мисли, поткажувач, кодош). На вредносен план, сите 6 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 4 фигури: метафора (2), единици со конкретно значење (2), персонификација (1) и игра на зборови (1).

Во македонскиот корпус лебарката е застапена со 4 единици и го дели шеснаесеттото место, заедно со тавтабитата, молецот и божјата бубалка. На семиолошки план, 3 единици произлегуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЛЕБАРКАТА И ЧОВЕКОТ". На семантички план, лебарката се претставува: како живо суштество (одвратно суштество), како човечко однесување (чистотија, човечка нера- зумност) и како верување за (заштита од лебарки). На вредносен план, 3 единици се со негативна и 1 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: единици со конкретно значење (2), персонификација (1) и аналогија (1).

**ДВАЕСЕТ И ДЕВЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема КОЊОШТИПОТ со 5 единици. На семиолошки план, 2 единици произлегуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ", 3 од групата признаци "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ КОЊОШТИПОТ И ЧОВЕКОТ". На семантички план, коњоштипот се претставува: како предзнак за (дожд, студена зима), како верување за (требење на коњоштипот поради неговата штетност). На вредносен план, сите 5 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапена е 1 фигура: аналогија (5).

**ТРИЕСЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го зазема РАСТИТЕЛНАТА ВОШКА со 4 единици. На семиолошки план, 1 единица води потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ", 2 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ", 1 од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ РАСТИТЕЛНАТА ВОШКА И ДРУГИТЕ ЖИВОТНИ". На семантички план, растителната вошка се претставува: како човечко тело (мало дете), како човечко однесување (човечка користољубивост), како предзнак за (напаѓање на лешниците од страна на растителната вошка, бериќетна година во хмељ). На вредносен план, 3 единици се со негативна и 1 со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (2) и аналогија (2).

**ТРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ЕЛЕНЧЕТО, заедно со буништарецот, лепешкарот и термитот, со 3 единици. На семиолошки план, сите 3 единици произлегуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЕЛЕНЧЕТО И ЧОВЕКОТ". На семантички план, еленчето се претставува: како предзнак за доброќудни настани (заштитник од шуга, знак за материјална добивка). На вредносен план, сите 3 единици се со позитивна вредност. На реторички план, сите 3 единици се засноваат на аналогија.

**ТРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели БУНИШТАРЕЦОТ, заедно со еленчето, лепешкарот и термитот, со 3 единици со фигуративно значење. Буништарецот во Ирска носи негативна симболика.

На семиолошки план, сите 3 единици произлегуваат од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, буништарецот се претставува: како човечко однесување (човек кој зборува односно се храни со ѓубре, душкало) и како предзнак за (убаво време). На вредносен план, 2 единици се со негативна и 1 единица со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (2) и аналогија (1).

**ТРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ЛЕПЕШКАРОТ, заедно со еленчето, буништарецот и термитот, со 3 единици. Во митологиите лепешкарот симболизира: цикличен симбол на сонцето; воскреснување. Исто така во Египет лепешкарот се носел и како амајлија а на болните од треска свештениците им врзувале лепешкар на левата рака; и во кинеската традиција лепешкарот претставувал инсект кој се раѓа од топката што ја тркала позади себе, а за новосоздадениот живот се сметало дека произлегува од постојаниот напор на концентрација на инсектот.

На семиолошки план, 2 единици потекнуваат од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ" а 1 од групата особини "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, лепешкарот се претставува: како верување за (доброќудното влијание на амајлијата-лепешкар) и како основа за (градење вицеви). На вредносен план, 2 единици се со неодредена и 1 со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 3 фигури: единици со конкретно значење (1), персонификација (1) и аналогија (1).

**ТРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ТЕРМИТОТ, заедно со еленчето, бунинштарецот и лепешкаротот, со 3 единици. Во митологиите термитот симболизира: бавно и подмолно уништување; во Индија, се смета дека земјата на термитиникот поседува заштитничка моќ; кај Виетнамците планинци од Југот термитникот понекогаш се јавува и како пребивалиште на врховниот дух Ndu кој е заштитник на жетвите; во Индија постои тесна врска меѓу термитникот и змијата со седум глави nâga; а можеби и на тоа се должи и фактот што во Камбоџа дождот се повикува со прободување на стап во некој термитник; во космогониската и религиозната мисла на Догоните и на Бамбарите термитникот претставува симбол на поединечната и таинствена моќ.

На семиолошки план, сите 3 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, термитот се претставува: како човечко однесување (штетник). На вредносен план, сите 3 единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (2) и единици со конкретно значење (1).

Во македонскиот корпус термитот е застапен со 1 единица и го дели дваесет и шестото место, заедно со светулката, срамната вошка и филоксерата. На семиолошки план, единствената единица произлегува од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, термитот се претставува: како човечко однесување (стрвник). На вредносен план, единицата е со негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на компарација.

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели БОГОМОЛЕЦОТ, заедно со уште 5 инсекти, со 2 единици. Симболиката на богомолецот е негативна: богомолецот има урокливи очи (универзално верување); во Рим, богомолецот има магична моќ; во некои романски легенди држењето на богомолецет се објаснува како држење на покаен грешник, кој со своите пипци се обидува да го скрие своето лице; богомолецот (женката) симболизира опасност за мажот при дефлорирање на девојката, верување кое било основа за

прочуеното право на прва брачна ноќ (на фр. le droit de cuissage) што го имал властелинот врз своите поданици.

На семиолошки план, и двете единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, богомолецот се претставува: како човечко однесување (посесивна жена или кастрирачка мајка) и како предзнак за (покажување пат на залутани). На вредносен план, 1 единица е со негативна и 1 со позитивна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (1) и аналогија (1).

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ГРОБАРОТ, заедно со уште 5 инсекти, со 2 единици. На семиолошки план, и двете единици се со симболика која води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, гробарот се претставува: како човечко однесување (гробар, лекар). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, застапена е 1 фигура: метафора (2).

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ЕДНОДНЕВКАТА, заедно со уште 5 инсекти, со 2 единици. На семиолошки план, и двете единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ". На семантички план, еднодневката се претставува: како човечко однесување (личност која не може да оствари долготрајни врски) и како живо суштество (со краток живот). На вредносен план, и двете единици се со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метафора (1) и персонификација (1).

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели КОШНИЛКАТА, заедно со уште 5 инсекти, со 2 единици. На семиолошки план, и двете единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ". На семантички план, кошнилката се претставува: како човечко тело (луѓе облечени во живо црвена боја) и како човечко однесување (одреден тип на левичарска активистка). На вредносен план, 1 единица е со неодредена и 1 со негативна вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метонимија (1) и метафора (1).

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ДРОЗОФИЛОТ, заедно со уште 5 единици, со 2 единици. На семиолошки план, и двете единици водат потекло од признакот "ФИЗИЧКИ ОСОБИНИ". На семантички план, дрозофилот се претставува: како човечко однесување (сексуално отворен партнер, пијаница). На вредносен план, 1 единица е со негативна и 1 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: метонимија (1) и метафора (1).

**ТРИЕСЕТ И ПЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ЖУЖЕЛОТ, заедно со уште 5 инсекти, со 2 единици. На семиолошки план, и двете единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И ЖУЖЕЛОТ". На семантички план, жужелот се претставува: како верување (дека неговото уништување предизвикува непрестаен дожд и загубување на некој предмет). На реторички план, и двете единици се засноваат на аналогија.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели СВИЛЕНАТА БУБА, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, свилената буба се претставува: како живо суштество (корисен инсект). На вредносен план, единицата е со позитивна вредност. На реторички план, единицата се заснова на компарација.

Во македонскиот корпус свилената буба е застапена со 9 единици и го дели дванесеттото место, заедно со крлежот. На семиолошки план, сите 9 единици водат потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, свилената буба во македонскиот корпус се претставува: како верување за (злоќудното дејство врз бубите на одредени појави, доброќудното дејство врз (на) бубите на (врз) одредени појави, благословеноста на свилената буба од страна на Богородица), како предзнак за (смрт) и како основа за (правење гатанки). На вредносен план, 4 единици се со негативна (негативен контекст), 3 со позитивна и 2 со неодредена вредност. На реторички план, застапени се 2 фигури: аналогија (7), метафора (2).

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ЖИТНИОТ ШТЕТНИК, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, житниот штетник се претставува: како човечко однесување (штетник). На вредносен план, единицата е со негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на метафора.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ОЛУЈНИКОТ, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, олујникот се претставува: како предзнак за (олуја). На вредносен план, единицата има негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на аналогија.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели КОМПИРОВАТА ЗЛАТКА, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, компировата златка се претставува: како човечко однесување (германски војници од втората светска војна). На вредносен план, единицата има негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на метафора.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели НАВЕТАТА, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, наветата се претставува: како човечко однесување (жителите на Бриснили како големи љубовници). На вредносен план, единицата е со неодредена вредност. На реторички план, таа се заснова на метонимија.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ГНИЛЕЦОТ, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, гнилецот се претставува: како предзнак за (смрт). На вредносен план, единицата е со негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на аналогија.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели МЕЛОЕТО, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ МЕЃУ ЧОВЕКОТ И МЕЛОЕТО". На семантички план, мелоето се претставува: како предмет за (игра). На вредносен план, единицата е со неодредена вредност. На реторички план, единицата е со конкретно значење.

**ЧЕТИРИЕСЕТ И ПРВОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во францускиот корпус го дели ШУШУЛАЈКАТА, заедно со уште седум инсекти, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, шушулајката се претставува: како верување за (злоќудна улога врз здравјето). На вредносен план, единицата е со негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на аналогија.

**ДВАЕСЕТ И ДЕВЕТТОТО МЕСТО ПО ЗАСТАПЕНОСТ** во македонскиот корпус го дели ФИЛОКСЕРАТА, заедно со светулката, сра-

мната вошка и термитот, со 1 единица. На семиолошки план, единствената единица води потекло од признакот "ОДНЕСУВАЊЕ". На семантички план, филоксерата се претставува: како човечко однесување (злочест човек). На вредносен план, единицата е со негативна вредност. На реторички план, единицата се заснова на метафора.

Во **ЧЕТВРТАТА ГЛАВА** направивме семиолошка класификација на инсектите. Како основа за таа класификација односно групирање нѝ послужија нивните фигуративни значења и тоа според распространетоста на одделни признаци кај одделни инсекти. Семантичките признаци се обработени врз основа на пет семантички категории што ги воспоставивме во третата глава и во чии рамки одредивме групи и подгрупи а како основна вертикала во сите одредби се провлекува категоријата позитивно - негативно: како предметна стварност (3 групи: нешто мало, нешто недобро и нешто добро), како човечко тело (9 групи: висина, тежина, убавина, возраст, мирис, чистота, облека и здравствена состојба на телото), како човечко однесување (3 групи со многубројни подгрупи: физичко однесување, психичко однесување и говорно однесување), како човечка заедница и како предзнак (2 групи: предзнаци за време и предзнаци за настани).

Врз основа на претходните истражувања дојдовме до следната

**СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ИНСЕКТИТЕ** [97]

| Во **францускиот јазик** инсектот симболизира: | Во **македонскиот јазик** инсектот симболизира: |
|---|---|
| агресивно суштество (9), ЈАВНА ЖЕНА (5), ШТЕТНИК (4), мрзливо суштество (4), мало суштество (3), ДЕБЕЛО СУШТЕСТВО (3), паразит (3), ДЕЛОВИ ОД ЧОВЕЧКОТО ТЕЛО (3), РАЗДВИЖЕНОСТ (3), ПИЈАНСТВО (3), дрдорење (3), лошо суштество (3), вообразено суштество (3), ТАЖНИ МИСЛИ (3), | агресивно суштество (6), лошо суштество (4), мрзливо суштество (4), дрдорење (3), откачено суштество (3), СТРВНО СУШТЕСТВО (3), МИРНО СУШТЕСТВО (3), мало суштество (3), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), вообразено суштество (2), паразит (2), нечисто суштество (2), |

[97] Во загради е даден бројот на видови инсекти кои го поседуваат дадениот признак, додека со големи букви се предадени признаците кои се специфични (односно не се заеднички ) за францускиот или за македонскиот јазик.

| | |
|---|---|
| ИТРО СУШТЕСТВО (2), ДУШКАЛО И ШПИОН (2), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), откачено суштество (2), СМРДЕА (2), нечисто суштество (2), немирно суштество (2), работливо суштество (2), НЕСОЛИДНОСТ (2) и ГРДО СУШТЕСТВО(2)<br><br>или пак ПРЕДВИДУВА: УБАВО ВРЕМЕ (5), ЛЕКОВИ ЗА ЛЕЧЕЊЕ (4), ПАРИ (3), ЛОШО ВРЕМЕ (3), СРЕЌА (2), ДОБРО ЗДРАВЈЕ (2), ЉУБОВ, МАЖЕЊЕ, ЖЕНЕЊЕ (2) и НЕСРЕЌА (2). | немирно суштество (2) и работливо суштество (2)<br><br>или пак ПРЕДВИДУВА: СКАПОТИЈА (3), ВОЈНА (2). |

# Б И Б Л И О Г Р А Ф И Ј А

АЛЕХИНА, А. И.: *Фразеологическая единица и слово. К исследованию фразеологической системы*, Издательство БГУ им. В.И. Ленина, Минск, 1979, 152 стр.

АРИСТОТЕЛ,: *За поетиката*, (превод од старогрчки, предговор и коректура Михаил Д. Петрушевски), Македонска книга-Култура-Наша книга-Комунист-Мисла, Скопје, 1979, 125 стр.

ARNAULD, Antoine & NICOLE, Pierre: *La logique ou l'art de penser*, Flammarion, Paris, 1970, (1 изд. 1660), 440 стр.

BAHTIN, Mihail: *Marksizam i filozofija jezika*, (prevod s ruskog Radovan Matijašević), Nolit, Beograd, 1980, (1 изд. 1929), 189 стр.

BALLY, Charles: *Traité de stylistique française*, I er vol., Carl Winter's Universitätsbuchhandlung, Heidelberg, 1921, (1 изд. 1909), 331 стр.

BALLY, Charles: *Le langage et la vie*, (3 изд.), Librairie Droz, Genève, 1965, (1 изд. 1913), 165 стр.

BALLY, Charles: *Linguistique générale et linguistique française*, (4 изд.), A. Francke, Bern, 1965, (1 изд. 1932), 440 стр.

BARDOSI, Vilmos & PALFY, Miklós: *Précis de lexicologie française I. Lexicologie sémantique,* Tankönyvkiadó, Budapest, 1987, 334 стр.

BARLEY, Nigel: "A Structural Approuch to the Proverb and Maxim with Special Reference to the Anglo-saxon Corpus", *Proverbium*, Helsinki, n. 19, 1972, стр. 737-750.

BLEK, Maks: "U čemu je misterija metafore", *Treći program*, Radio Beograd, Beograd, br. 53, II, 1982, стр. 217-235.

CALVET, Louis-Jean: *Pour et contre Saussure*, Payot, Paris, 1975, 153 стр

COSERIU, Eugenio: "Structures lexicales et enseignement du vocabulaire", in *Les théories linguistiques et leurs applications*, AIDELA-Didier, Paris, 1967.

COTTEZ, Henri: "Un va-et-vient entre l'homme et la nature. Propositions pour une lecture anthropologique du lexique français", *Raison présente*, (numéro théma- tique: Lire les linguistes), Nouvelles éditions rationalistes, Paris, 1982, n. 62, стр. 39-55.

CULIOLI, Antoine: *Transcription du séminaire de D.E.A.: Recherche en linguistique: Théorie des opérations énonciatives*, Département de Recherches linguistiques, Université Paris VII, Paris, 1976, 262 стр.

ЧУБЕЛИЌ, Тврткo: «Класификацијата на нашите народни пословици», *Македонски фолклор*, Институт за фолклор, Скопје, VII, бр. 14 , 1974, стр. 19-35.

DARMESTETER, Arsène: *La vie des mots étudiée dans leurs significations,* (12 изд.), Librairie Delagrave, Paris, 1918, (1 изд. 1887), XII - 212 стр.

*Dictionnaire de linguistique*, (J. Dubois, M. Giacomo, L. Guespin, C. Marcellesi, J.-B. Marcellesi, J.-P. Mevel), Larousse, Paris, 1973, 516 стр.

DUCHACEK, Otto: "Sur le problème de l'analyse componentielle", **in** *Mélanges de linguistique française et de philologie et de littérature médiévales offerts à M. Paul Imbs*, Strasbourg, 1973, стр. 25-36.

DUCROT, Oswald & TODOROV, Tzvetan: *Dictionnaire encyclopédique des sciences du langage*, Éditions du Seuil, Paris, 1972, 470 стр.

ĐORĐEVIĆ, Radmila: *Uvod u kontrastiranje jezika*, Zavod za udžbenike i nastavna sredstva, Beograd, 1987, 183 стр.

FONTANIER, Pierre: *Les figures du discours*, Flammarion, Paris, 1977, (1 изд. 1830), 505 стр.

ГАК, В. Г.: *Сравнительная типология французского и русского яазыков*, Просвещение, Москва, 1983, ( 1 изд. 1976 ), 287 стр.

GALLI DE' PARATESI, Nora: *Le brutte parole. Semantica dell'eufemismo*, Oscar Mondadori, Torino, 1973, (1 изд. 1964), 221 стр.

ГАЗИЗОВА, Раида Ф. & ДМИТРИЕВА, Нина С.: "Вторичная номинация лица путем метафоризации зоонима (на материале русского и болгарского яазыков)", *Съпоставително езикознание*, София, X, 1985, n. 4, стр. 27-35.

GREIMAS, Algirdas J.: "Les proverbes et les dictons ", **in** A.J. Greimas: *Du sens. Essais sémiotiques*, Éditions du Seuil, Paris, 1970, стр. 309-314.

GREIMAS, Algirdas J.: *Sémantique structurale. Recherche de méthode*, Larousse, Paris, 1976, (1 изд. 1966), 262 стр.

GREIMAS, A. J. & COURTES, J.: *Sémiotique. Dictionnaire raisonné de la théorie du langage*, Hachette, Paris, 1979, 423 стр.

ГРИЦКАТ, Ирена: «Стилске фигуре у светлу језичких анализа», *Наш језик*, Београд, XVI, 1967, св. 4, стр. 217-235.

GUILBERT, Louis: *La créativité lexicale*, Larousse, Paris, 1975, 285 стр.

GUILLAUME, Gustave: *Leçons de linguistique de Gustave Guillaume 1948 - 19-49. Grammaire particulière du français et grammaire générale (IV), (série C)*, (publiées par Roch Valin), Klincksieck - Les presses de L'Université Laval, Paris - Québec, 1973, 256 стр.

GUILLAUME, Gustave: *Leçons de linguistique de Guistave Guillaume - 1949-1950. Structure sémiologique et structure psychique de la langue française (II)*, (publiées par Roch Valin), Les Presses de l'Université Laval - Klincksieck, Québec - Paris, 1974, 223 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Les locutions françaises*, P.U.F., (coll. "Que sais-je"), Paris, 1973, (1 изд. 1961), 125 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Structures étymologiques du lexique français,* Larousse, Paris, 1967, 211 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Les gros mots*, P.U.F, (coll. "Que sais-je"), Paris, 1976, (1 изд. 1975), 124 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Le langage du corps*, P.U.F., (coll. "Que sais-je"), Paris, 1980, 128 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, 244 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Les jeux de mots*, P.U.F.,(coll. "Que sais-je"), Paris, 1976, 125 стр.

HALLIDAY, M. A. K.: "Language structure and language function", **in** *New Horizons in Linguistics*, (edited by John Lyons), Penguin books, Harmondsworth, 1970, стр. 140-165.

HALLIDAY, M. A. K.: "La base fonctionnelle du langage", *Langages*, Didier-Larousse, Paris, n. 34, 1974, стр. 54-73.

HALLIDAY, M. A. K.: "La sémantique et la syntaxe dans une grammaire fonctionnelle. Vers une sémantique sociologique", **in** *Sémantique et logique*, (Études sémantiques recueillies et prsentées par Bernard Pottier), Jean-Pierre Délarge éditeur, Paris, 1976, стр. 139-165.

HALLIDAY, M. A. K.: *Language as social semiotics. The social interpretation of language and meaning*, Edward Arnold, London, 1978, 256 стр.

HESBOIS, Laure: *Les jeux de langage*, Éditions de l'Université d'Ottawa, Ottawa, 1986, 333 стр.

HJELMSLEV, Louis: *Essais linguistiques*, Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, (1 изд. 1959), 283 стр.

HJELMSLEV, Louis: *Prolégomènes à une théorie du langage*, (traduit du danois par Una Canger), Les Éditions de Minuit, Paris, 1968-1971, (1 изд. 1943), 233 стр.

HJELMSLEV, Louis: *Le langage*, (traduit du danois par Michel Olsen), Les Éditions du Minuit, Paris, 1966, (1 изд. 1963), 203 стр.

HOUGAARD, Christian: "Invectives in Danish and Slavic: A contrastive analysis", *Съпоставително езикознание*, София, X, 1985, стр. 44-54.

HUGUET, Edmond: *Le langage figuré au seizième siècle*, Hachette, Paris, 1933, 256 стр.

HUSTON, Nancy: *Dire et interdire. Eléments de jurologie*, Payot, Paris, 1980, 191 стр.

JAKOBSON, Roman: *Essais de linguistique générale*, (traduit de l'anglais et préfacé par Nicolas Ruwet), Éditions de Minuit, Paris, 1963, 257 стр.

ЈАШАР-НАСТЕВА, Оливера: «За некои аспекти на збогатувањето на лексиката на современиот македонски јазик», *Македонски јазик*, Институт за македонски јазик, Скопје, год. 17, 1966, стр. 5-29.

ЈАШАР-НАСТЕВА, Оливера: «Македонските калки од турскиот јазик», *Македонски јазик*, Институт за македонски јазик, Скопје, год. XIII-XIV, кн. 1-2, стр. 109-172.

ЈАШАР-НАСТЕВА, Оливера: «За хуморот кај Марко Цепенков», *Прилози*, МАНУ, Одделение за лингвистика и литературна наука, Скопје, 1979, стр. 17-49.

ЙОРДАНСКАЯ, Лидия Н. & МЕЛЧЬУК, Игорь: "Конотация в лингвистической семантике", *Wiener Slawistischer Almanach*, Wien, band 6, 1980, стр. 191-210.

KEKEZ, Josip: "Usmena književnost", **in** Z. Škreb - A. Stamać: *Uvod u književnost. Teorija, metodologija*, Globus, Zagreb, 1986, (1 изд. 1961), стр. 133-192.

KERBRAT-ORECCHIONI, Catherine: *La connotation*, Presses Universitaires de Lyon, Lyon, 1977, 256 стр.

KERBRAT-ORECCHIONI, Catherine: *L'implicite*, Armand Colin, Paris, 1986, 404 стр.

KERBRAT-ORECCHIONI, Catherine: *L'énonciation de la subjectivité dans le langage*, Armand Colin, Paris, 1980, 290 стр.

KLEIBER, Georges: "Pour une pragmatique de la métaphore: La métaphore, un acte de dénotation prédicative indirecte", **in** *Recherches en pragma-linguistique* (études publiées par G. Kleiber), Centre d'analye syntaxique, Faculté des lettres et sciences humaines, Université de Metz, 1984, стр. 123-163.

КОРУБИН, Благоја: *Јазикот наш денешен. Книга трета*, Студентски збор, Скопје, 1980, 335 стр.

KROUMOVA, Iordanka: "Comparaisons stéréotypées dans la langue française, formées à l'aide de la conjonction 'comme' ", **in** *Трудове на Великотърновския Университет "Кирил и Методий"*, Филологически факултет, Том IX, кн. 1, 1971/72, стр. 193-216.

KURILOVICZ, Jerzy: "Metaphor and Metonymy in Linguistics", **in** J. Kurilovicz: *Esquisses linguistiques II*, Wilhelm Fink, Verlag, München, 1975, стр. 88-92.

KUUSI, Matti: "How can a Type-index of International Proverbs be outlined ?", *Proverbium*, Helsinki, 15, 1970, стр. 473-476.

KUUSI, Matti: "Towards an International Tape-system of Proverbs I", *Proverbium*, Helsinki, 19, 1972, стр. 699-735.

КУССИ, Матти: "К вопросу о международной системе пословичных типов (опыт классификации количественных пословиц)", **in** *Паремиологический сборник*, Главная редакция восточной литературы издательства "Наука", Москва, 1978, стр. 53-81.

ЛЕОНИДОВА, Мария А.: *Проблемы структурно-семантической типологии бол-гарских и руских фразеологизмов*, Народна просвета, София, 1986, 290 стр.

LADMIRAL, Jean-René: *Traduire: théorèmes pour la traduction*, Petite bibliothèque Payot, Paris, 1979, 277 стр.

LAKOFF, George & JOHNSON, Mark: *Les métaphores dans la vie quotidienne*, (trad. de l'américain par M. de Farnel en collab. avec J.-J. Lecercle), Les Éditions de Minuit, Paris, 1985, (1 изд. 1980), 254 стр.

LAVOIE, Thomas: "Les métaphores zoomorphiques dans le parler québécois (Le Saguenay)", **in** *Actes du XIII ème congrès international de linguistique et philologie romanes, vol. II* , Les Presses de l'Université Laval, Québec, 1976, стр. 1153-1163.

LE GROUPE **μ**: *Rhétorique générale*, (J. Dubois, F. Edeline, J. M. Klinkenberg, P. Minguet, F. Pire & H. Trinon), Larousse, Paris, 1970, 206 стр.

LE GUERN, Michel: *Sémantique de la métaphore et de la métonymie*, Larousse, Paris, 1973, 126 стр.

LORIAN, Alexandre: "Rhétorique et comique", **in** *Actes du XVII ème congrès international de linguistique et philologie romane*, Aix-en- Provence, vol. 8, 1986, стр. 49-61.

LYONS, John: *Eléments de sémantique*, (traduit par J. Durand avec la collab. d 'E. Koskas), Larousse, Paris, 1978, (1 изд. 1977), 296 стр.

LYONS, John: *Sémantique linguistique*, (traduit par J. Durand et D. Boulonnais), Larousse, Paris, 1980, (1 изд. 1977), 496 стр.

MARANDA, Elli Köngäs: "Structure des énigmes", **in** *L'homme*, (revue française d'anthropologie), Paris, tome IX, n. 3, 1969, стр. 5-48.

MARTIN, Robert: "Essai d'une typologie des définitions verbales dans le dictionnaire de la langue", *Travaux de linguistique et de littérature*, Strasbourg, XV, 1977, n. 1, стр. 361-378.

MARTIN, Robert: *Inférence, antonymie et paraphrase. Eléments pour une théorie sémantique*, Librairie C. Klincksieck, Paris, 1976, 174 стр.

MILNER, George B.: "De l'armature des locutions proverbiales. Essai de taxinomie sémantique", *L'homme*, Paris, tome IX, 1969, стр. 49-70.

MORIN, Violette: "L'histoire drôle ", *Communications*, Paris, n. 8 1966, стр. 108-125.

MOUNIN, Georges & al.: *Dictionnaire de la linguistique*, Presses Universitaires de France, Paris, 1974, XXXIX + 340 стр.

MOUNIN, Georges: *Les problèmes théoriques de la traduction*, Gallimard, Paris, 1963, XII + 297 стр.

NEGREANU, Constatntin: *Structura proverbelor româneşti*, Editura ştinţifică şi enciclopedică, Bucureşti, 1983, 259 стр.

NICOLIN, Edgar: *Les expressions figurées d'origine cynégétique en français*, (thèse pour le doctorat), Imprimerie Almqvist & Wiksell, Upsal, 1906, 92 стр.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "Vrednosni sistemi u jeziku", **in** *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova*, Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, стр. 147-150.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: «Метаговорните глаголи во францускиот јазик 1», *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, Филолошки факултет, Скопје, 1986, стр. 273-326.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: «Метаговорните глаголи во францускиот јазик 2», *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, Филолошки факултет, Скопје, 1987, стр. 79-136.

OLBRECHTS-TYTECA, Lucie: *Le comique du discours*, Éditions de l'Université de Bruxelles, Bruxelles, 1974, 433 стр.

ОРГАНЏИЕВА, Цветанка: «Македонски народни умотворби. том IV, кн. 1, Пословици, во редакција на Др. Х. Поленаковиќ и К. Пенушлиски, книгоиздателство «Кочо Рацин», Скопје, 1954 година», *Современост*, Скопје, V, бр. 9, 1955, стр. 713-722.

ПАНОСКА, Ружа: *Современ македонски јазик* I, Универзитет «Кирил и Методи», Скопје, 1974, 101 стр.

ПАПИЋ, Марко: «Из француске семантике: полисемија», *Живи језици*, Друштво за стране језике и књижевности, Београд, књига XV, бр. 1-4, 1973, стр. 53-65.

PERELMAN, Chaïm & OLBRECHTS-TYTECA, Lucie: *Traité de l'argumentation. La nouvelle rhétorique*, Éditions de l'Université de Bruxelles, Bruxelles, 1970, (1 изд. 1958), 734 стр.

